CIP, Народна и универзитетска **библиотека**
,,Климент Охридски", Скопје

808.66(091)

КОНЕСКИ, Блаже
Историја на македонскиот јазик / Блаже **Конески**.
– Скопје : Култура, 1986. – 239 стр. ; 20 см

Фототипно изд., 1981. – Библиографија: стр. 225-236.

*ПРЕДГОВОР*

*Оваа книга се појави во прво издание во 1965 година. Во 1967 година таа беше вклучена во моите избрани работи, објавени од Култура — Скопје, како седма книга. При тој случај внесов некои мали поправки во текстот. Во изминатите десетина години имав можност да се вратам повторно на некои прашања од историјата на македонскиот јазик во повеќе специјални испитувања. Се собра нов материјал и се изменија моите погледи во однос на објаснувањето на некои појави, особено во делот посветен на историската фонологија на македонскиот јазик. Сето тоа доведе до забележлива интервенција во текстот, до проширување, прераспределба, нови интерпретации, при сѐ што основната негова структура остана зачувана.*

*Авторот*

*Скопје, 24. XII 1979.*

*Белешка.* Сегашново издание го репродуцира фототипски, без никакви измени, претходното издание од 1981 година.

*Б. К.*

**Македонскиот јазик во балканската јазична средина и наспрема соседните словенски јазици. 1.** Македонскиот јазик се говори во СР Македонија, и надвор од нејзините граници, во оние делови на Македонија што по балканските војни влегоа во составот на Грција и Бугарија. Денеска македонскиот е мајчин јазик на нешто повеќе од милион луѓе. Освен тоа, со него во СР Македонија се служат како со јазик на секидневен контакт уште околу 300.000 луѓе, главно Албанци и Турци.

На територијата што денеска ја зазема, а што во минатото била поширока, македонскиот јазик се формирал од говорите на словенските племиња кои, по распаѓањето на прасловенската заедница, стигнале најдалеку на југ на Балканскиот Полуостров. Словените проникнале длабоко во Грција и Албанија. Но со текот на времето тие отстапувале, така што територијата, која првобитно ја зафатиле, е многу стеснета. Во Албанија се говори македонски уште само во неколку села, додека во северна Грција до скоро се беше задржало бројно македонско население до линијата што од река Бистрица на запад оди накај Солунското Поле. Но и овде во најново време, поради познатите политички настани, македонското население е значително проретчено.

**2.** На новите седишта јазикот на македонските Словени уште доста време го продолжувал прасловенскиот јазичен тип, како што ни го посведочува тоа старословенскиот јазик, создаден на македонска основа во втората половина на 9 век. Тој, меѓутоа, во натамошниот развој има доживеано, како и бугарскиот јазик и, во помала мера, југоисточните српски говори, многу корените структурални промени под влијание на балканската јазична средина.

Во однос на граматичката структура особено е значајна замената на синтетичката деклинација со аналитичен начин на изразување на падежните односи (сп. *од човекоӣ, на човекоӣ, со човекоӣ, чаша вода*). На овој процес во народниот јазик укажуваат спорадични примери веќе во ракописите од 11—12 век (Охр. ап. ѿ славж въ славж). Во истиот ред појави спаѓа развитокот на постпозитивниот член, зачетоци од кој имаме во ст. сл. период, потоа образувањето на футур со пом. глагол хътѣти, кое во македонскиот се разгранало во цел систем од идни времиња (*ќе оди, ќе одеше, ќе одел*), удвојувањето на предметот (*ӷо видов човекоӣ, му реков на човекоӣ*) и др.

Влијанието на балканската јазична средина не се огледува само во промените што го зафатиле наследениот словенски граматички тип, туку и во конзервирањето на одделни негови одлики, во случаи кога имало согласување со балканските јазици. Така чувањето на аористот и имперфектот било секако спомогнато од контактот со тие јазици. Чувањето на тие времиња подоцна овозможило, од нивната корелација со перфектот да се развие кај последниов посебна модална употреба за изразување на недоживеани дејства, која станала карактеристична за целиот систем на глаголски времиња.

Новата граматичка структура на мак. јазик, што се развивала во споменатиот контакт со балканските јазици, а и во меѓудејството на самите словенски говори во сферата на тоа влијание, била веќе доволно изразена во времето околу 15 в. Со тоа време приближно и се обележува конституирањето на современиот тип на мак. јазик. Дека влијанието на балканската јазична средина било посебно силно изразено во Македонија, која претставува земја на живи етничкојазички вкрстувања, се гледа по тоа што во еден дел на македонските дијалекти (пред сè во западната група) балканизмите се застапени во поголема мера одошто и во бугарскиот јазик. Таков е случајот со глаголските конструкции од типот *имам земено* и *сум дојден*, како и со употребата на кратките лични заменки пред глаголот во почетокот на реченицата: *ӷо видов Сӣојана, ја зедов книӷаӣа* и сл. Со оглед дека распространетоста на овие црти е ограничена и на самата територија на мак. јазик, најверојатно е да се

претпостави дека се работи за една понова фаза, пред сè на романско и албанско влијание, чие огниште било во југозападна Македонија. Во врска со ова влијание може да се доведе и фактот што дативот во поголема мера се зачувал баш во најзападните македонски говори (сп. *мајке*, *сесшре*, *Сшојану*).

3. Македонскиот јазик во текот на својот развиток преживувал ред промени во непосреден контакт со соседните јужнословенски јазици, бугарскиот и српскиот, или под нивно влијание. Притоа се случувало и да се вкрстат на македонска почва црти карактеристични за споменатите јазици. Така во македонските говори се јавува денеска двојна замена за прасл. групи *tj*, *kt'* — *dj*: *свеќа*, *меѓа* — *свешша*, *межда*. Повремениот поблизок контакт со буг. односно срп. јазик стоел, се разбира, веќе во средниот век во зависност од тоа кое од создадените државни средишта, бугарското или српското, во одделни периоди постигало превласт во Македонија.

За периодот пред создавањето на писменоста (втората половина на 9 век) извесен материјал, што може да послужи за донесување заклучоци во оваа смисла, ни дава словенската топонимија во Грција. Во тој период биле овде уште во тек процеси што значеле пропагација на некои црти карактеристични за јужнословенската група во целост. Таков бил случајот со метатезата на ликвидите која уште не била наполно извршена (*Váltuka* за **Boltъko*, *Gardíki* за **Gordьkъ)*. Што се однесува до изоглосите кои ја делат самата јужносл. јазична територија, со оглед на овој факт, тешко е да се прими дека нивното ширење му претходело на ширењето на такви поопшти црти. Тоа можело да се одвива или паралелно со него или, што е уште поверојатно, нешто подоцна. Со ова придобива извесна поткрепа мислењето дека во времето на создавањето на глаголицата замената *шш*, *жд* за прасл. **tj*, *kt'* — *dj* не ги опфаќала во целост македонските говори. Таа замена можела да се распространува баш во периодот на потесен контакт со јазикот на бугарските Словени во врска со ширењето на бугарската држава на запад (добар дел на Македонија влегол во нејзиниот состав во текот на 9 век). И префрлањето на циркумфлексот врз следниот слог (сп. буг. *їрад* — *їрадъш*,

*ӣлас — ӣласъӣ; ӣрадо́, ӣласо́* во Солунско, *Doló, Stogós* — топоними во Тесалија) ќе биде појава од времето на овој потесен историски контакт меѓу Словените во Бугарија и Македонија. Чувањето на широкиот изговор на ѣ е уште една особеност заедничка за македонскиот и бугарскиот.

На раниот допир на сев. мак. говори со српскиот укажува замената ѫ > *у* во нив. Топонимите како *Побужда* сведочат за тоа рано вкрстување на разнодијалектни црти во овој појас, кое му претходело на ширењето на средновековната српска држава на југ. Од процесите заеднички за мак. и српхрв. јазик од особено значење е депалатализацијата на консонантите, во што мак. отишол најдалеку од сите јужносл. јазици, зашто во одделни негови дијалекти се отклонува и опозицијата *н*:*н' (којн, бајна, бана)*, а опозицијата *л*:*л'* е задржана благодарение на влијанието на турскиот јазик преку многубројни заемки со „полумеко" *л* (инаку сп. во велешкиот и прилепскиот говор: *луӣо, клуч, недела, ӣосӣела* и сл., в. § 81). Замената ѣ > *е* претставува исто така црта што ги сврзува македонските со српските екавски говори (таа проникнала и во западнобугарскиот). Српското влијание, потсилено со ширењето границите на српската држава на југ (крајот 13—14 век), изразено е, освен во навлегувањето на замените *ќ, ѓ* — и во ширењето на други црти како: *чр-, чрѣ-* — > *цр-, цре-, (црн, црево* и сл.), ѫ > *у* во одделни зборови *(куќа, вруќо, ӣуска)* и др.

**4.** Македонските говори рано почнале да развиваат извесни црти што ги изделуваат како целост во однос на говорите на соседните јужносл. јазици. Една таква црта е замената на силните ерови, и тоа: ъ > *о*, ь > *е (сон, ӣемно)*, настаната во 10 в. и застапена во ст. сл. текстови од македонско потекло. Во српхрв., како што е познато, овие два гласа се слеале во еден *(сан, ӣамно)*, а така се случило во коренот и во буг. *(сън, ӣъмно)*, со таа разлика што пред ь се чувал мекиот изговор на консонантот што натаму можело да доведе до едно помладо по време преминување на тој глас во *е* (сп. буг. *ден*). Во однос на назалите мак. покажува исто така посебен развиток. Се чини дека за буг. треба да претположиме еден период на изедначување на ъ, ѫ > ъ; ь, ѧ > 'ъ (состојба што уште добро ја илустрираат родопските говори), додека во мак. вокализацијата на

еровите и промената на назалите се хронолошки и по резултат одделни појави. Притоа единствено во мак. дошло до изедначување на ѧ со ѣ, по губењето на назалниот призвук, така што во текстовите од 12—13 век, (време кога деназализацијата била во тек (сп. нъжда, жъдааше во Бол. пс.), наоѓаме примери како: пѧтель за пѣтель, сѣмѣ за сѣмѧ и сл. Развитокот, значи, одел вака: ѧ > ѣ *(ä)* > *е* (изговорот *ä* за централна и југозападна Македонија е засведочен и за 14—15 в., а тој во периферните говори, под акцент, е задржан и до денеска: *рʲäка — рекäта* во говорот на Бобошчица кај Корча.

Сето ова покажува дека општиот процес на упростување на прасл. вокален систем на македонска почва во некои битни одредници одел по свој пат. Со текот на времето овие карактеристични црти за мак. јазик, кои во неговите говори се ширеле во помал или поголем опсег, станувале сè побројни. Некои од нив ќе споменеме сега во врска со разгледувањето на дијалектната диференцијација на мак. јазик.

**Македонските дијалекти. 5.** Скудните податоци, што ги добиваме од средновековните текстови, ни даваат само многу ограничена можност за посматрање на дијалектните разлики што во тоа време се зараѓале. Варијантите *цути* (западно наречје): *цäвти, цавти* (источно наречје) нè водат уште во времето на губењето на еровите. Разликата се објаснува со тоа што во западната област *в* уште било билабијален глас, додека во источната област тоа веќе преминало во лабио-дентален глас, каков што е и во современиот мак. јазик. Преминот *јѧ- > јѫ-*, одразен во ракописите од крајот на 12 в., претставува изоглоса што го карактеризира западномакедонското наречје (сп. во него *јадро, јодро, јäдро:* источномакедонски *едро*). Некои текстови од 13 в. (Струмичкиот апостол, Хлудовиот триод) ја покажуваат промената на групата *цѣ* во *ца*, што е црта карактеристична за тиквешко-мариовскиот говор и за некои говори во источна Македонија *(цана, цадило* и сл.). Во Струм. ап. наоѓаме примери што укажуваат на тоа дека редукцијата на неакцентираните вокали, позната во ист. мак. говори, била веќе изразена во 13 век. Стара разлика претставува тоа што во западното наречје се развило протетично *ј* во

случаите како *јаже, јаӷлен, јадица*, а во источното *в: важе, ваӷлен, вадица.* Таа разлика била веќе позната кон 12 в. (в. § 54). Овие, и некои други, диференцијални особености нè уверуваат дека двете основни дијалектни групи на мак. јазик — источната и западната, сè формирале доста рано во средновековјето, секако пред 13 век.

6. Резултатите на сите овие, и некои понови процеси, во комбинација со резултатите од влијанието на соседните словенски и несловенски јазици, што нерамномерно се распределувале во одделните говори, довеле до денешната доста изразита дијалектна диференцијација на мак. јазик. Месните дијалекти на мак. јазик можеме да ги поделиме во две поголеми говорни целости: западномакедонското и источномакедонското наречје. Оваа поделба ѝ одговара на географската поделба на Македонија која реката Вардар ја разделува на две подрачја. Јазичните особености, по кои се разликуваат споменатите две наречја и кои се за современото јазично чувство на самите Македонци особено доминантни, се: местото на акцентот и изговорот на неакцентираните вокали. Во зап. мак. наречје акцентот е врзан за определен слог (третиот открај: *водéница—водени́цаѿа*), а неакцентираните вокали не подлежат на редукција. Во ист. мак. наречје акцентот не е установен на определен слог, туку обично паѓа на еден од последните три слога во зборот. Во подробностите има во тој поглед доста разлики во самите ист. мак. дијалекти. Што се однесува до изговорот на неакцентираните вокали, на североисток имаме говори со умерена редукција, а на југоисток говори во кои редукцијата е силно изразена *(урáч, мéсиц, ӣулви́нӣа* и сл.).

Преоден појас меѓу овие две наречја претставуваат говорите костурско-лерински и мариовско-тиквешки. Во нив е необично акцентирањето на последниот слог (во костурско-леринските не е извршена ни редукцијата).

Освен цртите што ги зедовме за основа на поделбата на ист. мак. и зап. мак. наречје, можеме да приведеме и повеќе особености што ги одликуваат овие две говорни групи. Така, зап. мак. говори го познаваат губењето на интервокалното *в* во определени услови *(чоек, ӷлаа)*, преминот на *х* во *в, ф (нивна, нифна)*, тројниот член *(лебоӣ, лебов, лебон;* ист. мак. *лебо)*, употребата на кратките лични

заменки пред глаголот во почетокот на реченицата *(ме виде, го зеде)*, употребата на глаголски конструкции со *имам (имам видено)* итн. Овие особености не се обични во ист. мак. говори (конструкциите како *имам видено* се сепак забележани во Солунско). Со губењето на извесни консонанти во интервокалната позиција, дошла до израз во зап. мак. тенденцијата за скратување на зборовите, во резултат на што во некои говори се иде до појава на нови вокали — широко *о* и *е* *(то$^{а}$р, стре$^{а}$*, сп. во Струшко *твар, чвек)*. Тенденцијата на скратување на зборовите е изразена и во ист. мак. говори, но таа се врши таму на поинаков начин, со елизија на вокалите, поради нивната силна редукција *(жента, детто* и сл.).

7. Како што веќе споменавме, во обете наречја на мак. јазик влегуваат повеќе месни говори што меѓу себе се разликуваат со одделни повеќе или помалку изразити црти. Еден од основните критериуми за натамошната поделба на тие наречја е различната замена на назалот ѫ во нив. И во зап. и во ист. наречје се разликуваат по овој белег *у*-говори на север *(рука, пут)*, *а*-говори во средишниот појас *(рака, пат)*, *ӑ*-говори на југ *(рӑка, пӑт)*. На крајниот југозапад и на крајниот југоисток постојат говори што зачувале траги од некогашниот назален изговор на вокалите ѫ, ѧ *(мӑнцо, дӑмбо, гренди, пендесе)*. Географското распространување на рефлексите на назалот ѫ во македонските наречја укажува на нивната поврзаност во правецот запад —исток, како и на нивната „слоевитост" во правецот север —југ. Може да се приведат и повеќе црти што приближно го следат истиот правец на простирање. Така е на пример на север скоро исклучива замената *ќ, ѓ* за прасл. *tj, kt'—dj*, во средишниот дел на Македонија се јавуваат доста зборови и со изговорот *шт, жд*, додека во јужна Македонија тој изговор преовладува. Сето ова ја усложнува сликата на говорната диференцијација на мак. јазик.

**Литературниот јазик. 8.** Македонскиот литературен јазик, којшто доби можност на слободен развиток дури по Втората светска војна, е формиран врз основа на зап. мак. наречје, поблиску определено—на зап. мак. *а*-говори (со замена *а* за ѫ: *рака, пат)*, кои се простираат на линијата Т. Велес—Прилеп—Битола. Обично за нив се употребува

називот централни македонски говори. Тие имаат повеќе особености заеднички со ист. мак. наречје, така што со тоа се проширува народната основа на мак. лит. јазик. Инаку во составот на мак. лит. јазик влегле и црти што му се својствени пред сè на ист. наречје: чувањето на интервокалното *в* (*човек*, *г̄лава*), односот *носи* — *носа̄т* во 3 л. едн. мн. во презентот, формата на кратката лична заменка за 3 л. за предмет во мн.: *г̄и* (зап. мак. *и*), употребата на предлогот *на* со посесивно значење (*куќа̄та на та̄тко ми*).

**9.** Словенската писменост во Македонија се јавува при крајот на 9 в. Работата на Охридската книжевна школа, основана од Климента, остави трајно обележје врз јазикот на таа писменост за која е карактеристично, особено во лексиката, доследно продолжување на јазикот на првите словенски преводи. И првобитната азбука, глаголицата, била во полна употреба во Македонија до 11 в. Од 12 в. се забележуваат во македонските текстови поголеми отстапувања од ст. сл. јазик (така на пр. доаѓа до мешање на носовките: ѩзꙑкъ > ѭзꙑкъ, молѭ > молѩ и сл., в. § 59). Во 14 в. се шири употребата на српската рецензија, која во македонската писменост имала доминантно место до 18 в. Елементи на македонскиот народен јазик од современиот тип постепено влегуваат во јазикот на црковната литература открај 16 в. Овој процес се забележува особено во т. н. „дамаскини", преводи на проповедите на грчкиот писател Дамаскин Студит (16 в.); тој претставува извесна подготовка за воведување на мак. народен јазик во книжевна употреба, кое нешто се изврши во почетокот на 19 в. во книгите на Јоаким Крчовски и Кирил Пејчиновиќ. Меѓутоа, иако во првата половина на 19 в. веќе се пишуваше на народен јазик, не беше нашла во тоа време уште израз свеста за потребата од создавање на еден општ литературен јазик. Употребата на народниот јазик се сфаќаше всушност како снижување на стилот во однос на црковнословенскиот, или, во јужните краишта на Македонија, на грчкиот, што го претставуваа т. н. висок стил.

**10.** Прпат прашањето на литературниот јазик се поставува на разгледување во 60-те години на минатиот век, кога македонското граѓанство, во заедница со бугарското граѓанство стапува во борба против Цариградската

патријаршија и против употребата на грчкиот јазик во црквите и училиштата. Тоа е почетокот на македонската преродба што се изразува како во смисла на интеграција на Словените под турска власт, така и во смисла на наполно самостоен национален развој. Отаде и прашањето на литературниот јазик се поставува во тоа време во два аспекта: од една страна постои гледиште дека треба да се создаде заеднички литературен јазик за Бугарите и Македонците, на тој начин што во него ќе бидат застапени подеднакво бугарски и македонски јазични црти; од друга страна се јавува гледиштето на т. н. македонисти, кои истакнуваат дека Македонците, како посебен народ, треба да изградат и свој посебен литературен јазик. Заедничко им е на овие гледишта опозиционото становиште спрема воведувањето во Македонија на бугарскиот литературен јазик, заснован врз источното наречје. Од тоа становиште произлезе и движењето за издавање посебни учебници за македонските школи, во кои јазикот во својата основа ја продолжуваше дотогашната македонска писмена традиција. Сето тоа беше израз на фактот што меѓу Словените во Турција се оформуваа две национално-културни средишта, како што тоа го потврди натамошниот историски развиток.

Неповолните историски услови не дозволија да се стори во тоа време нешто повеќе во однос на изградувањето на македонскиот литературен јазик. Значаен прилог кон разработката на ова прашање донесува малку подоцна книгата на Крсте П. Мисирков „За македонцките работи“ (Софија 1903), која претставува еден вид синтеза на дотогашниот опит во македонската писменост, и наедно укажува на натамошните насоки во национално-културниот развој на македонскиот народ, во рамките на кој Мисирков го смета создавањето на мак. лит. јазик примарна задача. Тој прв го разгледа прашањето за неговата народна основа, истакнувајќи дека во неа треба да влезат централните македонски говори.

**11.** Тоа што Мисирков го формулира во однос на изградбата на мак. лит. јазик се приближуваше кон своето остварување во периодот по Првата светска војна, и покрај тоа што македонскиот народ, по балканските војни, беше поделен и живееше во границите на три балкански држави.

Од пресудна важност беше тоа што во овој период ослободителните стремежи на македонскиот народ најдоа сестрана поткрепа од напредното движење во Југославија. Во 30-те години на нашиот век оживува литерарната дејност на македонски јазик. Тоа е време на сè потесно поврзување на македонската интелигенција на заедничка културна работа, со што во голема мера се остваруваше наддијалектна јазична врска. Процесот беше успоруван со тоа што употребата на мак. јазик во јавниот живот (во наставата, печатот итн.) беше забранета, но не можеше да биде запрен. Тој се забрза во годините на Втората светска војна, со активноста на народноослободителното движење. Во текот на војната се создаде и по обем значаен фонд на писмен материјал на мак. јазик, а при крајот на војната излегуваа веќе редовно неколку бригадни и други весници и списанија (Илинденски пат, Млад борец, Нова Македонија и др.). Иако во тој материјал уште немаше јазична изедначеност, во него сосем одредено се изразува стремежот да се пишува на заедничка основа, што ја даваат централните говори. Тоа и го овозможи толку брзото решавање на тоа прашање веќе во првите месеци по ослободувањето, кога требаше само да се изврши извесно изедначување на литературниот јазик и на неговата ортографија врз основата што беше веќе поставена од претходниот развиток.

Македонскиот јазик беше прогласен за официјален јазик на СР Македонија уште во текот на војната, на Првото заседание на Антифашистичкото собрание на народното ослободување на Македонија, одржано на 2 август 1944 г. во манастирот Прохор Пчински. Неговата унификација се изврши со усвојувањето на азбуката (3. V. 1945) и правописот (7. VI. 1945) по предлог на Комисијата за јазик и правопис. Во годините на слободен живот тој брзо се разви во еден оформен современ литературен јазик.

## ГЛАСОВНАТА СТРУКТУРА НА ЗБОРОТ

**Слогот. 12.** Прасловенскиот јазик имал карактеристичен строеж на зборот — сите слогови биле отворени, т. е. завршувале на вокал. До ваква состојба се дошло во резултат на дејствувањето на повеќе фонетски процеси (монофтонгизација на дифтонзите, губење на консонанти на крајот на зборот, консонантски дисимилации и др.) во еден подолг временски период. Некои од тие процеси очевидно допираат до крајот на прасловенската заедница па се продолжуваат и по нејзиното распаѓање. Таков е случајот со метатезата на ликвидите, за која веќе споменавме, и во резултат на која станува отворање на соодветните слогови: **gordъ* > градъ, **melko* > млѣко.

**13.** Меѓутоа словенските јазици, и меѓу нив македонскиот, во приближно исто време, почнувајќи откај 10 в., доживуваат коренита промена во строежот на зборот односно на слогот. Со губењето на еровите во слаба позиција повторно се создаваат во нив затворени слогови. Сп. при|тъ|ча: *ӣрит|ча*, съ|дра|въ: *здрав*. Се разбира, ова повлекува ред последици во однос на гласовната структура на зборот. Пред сѐ, губењето на еровите значи скратување на дадените зборови за еден или дури и за повеќе слогови.

**Консонантски групи. 14.** Можноста за комбинирање на консонантите во консонантски групи била пред тоа доста ограничена и постоела, се разбира, само во почетокот на слогот. По губењето на еровите се добиваат ред нови консонантски групи, како во почетокот, така и на крајот на слогот.

Секако, не треба да замислуваме дека навикот за изговарање на тие нови консонантски групи бил создаден одеднаш во однос на сите нив. Тоа бил процес што траел подолго време. Еровите можеле да се загубат полесно и порано таму каде што со нивното губење се добивале консонантски групи веќе познати во словенскиот изговор, отколку таму каде што настанувале нови комбинации на консонанти. Во последниов случај можело да се јави како фактор што го помагал установувањето на тие нови групи имитирањето на изговорот на туѓи зборови, во нашиот јазик посебно на грчки зборови. На пример, грчките зборови со почетно *пс-* *(псалтир, псовиса)* можеле да придонесат да се премине побрзо на таков изговор и во словенски зборови *(псати < пьсати, пси < пьси)*.

**15.** Меѓутоа, во тој процес извесни консонантски групи не можеле да се остварат или не можеле подолго да се задржат во јазикот. Тие се упростувале или се разлагале на различни начини, сведувајќи се на веќе установените модели за комбинирање на гласовите во рамките на слогот. На пример, групата *-стн-* се упростува во *-сн-* *(радостьна>радостна>радосна)*, група *-стк-* во *-ск-* *(свьстька>свестка>свеска)* и сл. Сп. упростување на консонантски групи во овие случаи: вь сръцихь, четврьцѣ, пацѣ (Евангелие на Григоровича, 12 в.). Геминатите се слеваат во еден глас: плѣникомь од постарото плѣньникъ во истиот текст; пѧдесѧтн(и)цы, (стадо) свиное во Мак. ев. Еднородни консонантни се трпат во македонскиот само на границата на морфемите: *оддели, раззелени, пролетта.*

**16.** Некои консонантски групи, како во почетокот така и во крајниот слог, се разлагаат со развивање на вторични вокали: *магла, маска, ветар, пекол, оган* и др. Веројатно во нешто поново време (податоци за хронологијата на таа појава немаме) се упростуваат извесни консонантски групи на крајот на зборот, со тоа што крајниот консонант се губи: *радос(т), приш(т), глуж(д).* Во разлагањето на консонантските групи со развивање на вторичен вокал и во губењето на консонантите во приведените групи на крајот на зборот — имаме појава на една иста изговорна наклоност во нашиот јазик. Таа се состои во тоа што се отклонуваат од крајот на зборот оние согласни групи кои се обични во

почетокот на зборот, односно слогот. Сп. *труп: ветар* (од вѣтръ), *клен: пекол* (од пѣклъ), *гнил: оган* (од огнь); *стар: радос(т)*, *штур: приш(т)*. Таа изговорна наклоност сè уште дејствува и во нашиот современ јазик. Поради неа ние ги разлагаме, на пример, групите *-зм*, *-тр* во новоусвоени зборови: *социјализам*, *театар* и сл. Од друга страна, и обратно на ова, на крајот на зборот е обична комбинација од сонант и консонант. Туѓите зборови со таков состав се примаат без да се вметнува во нив вокал: *ќурк*, *парк*, *тенк*, *бумеранг*. Тоа се однесува и на оние комбинации од сонант и консонант што се првпат реализирани во нашиот изговор со примањето на даден туѓ збор (немаме, на пример, наши зборови да завршуваат на *-нг)*. Затоа, пак, за отклонување на почетни групи *мгл-*, *мск-*, *лг-*, *лж-*, се развил полн вокал место ерот *(магла*, *маска*, *лага*, *лаже)*. Во нашиот јазик не е обична во тој случај комбинацијата од сонант и консонант. Се работи, значи, за едно основно правило во групирањето на гласовите во составот на слогот, за изговорни навици, дејството на кои се изразува јасно во повеќе и хронолошки меѓу себе разделени случаи. Меѓу словенските јазици постојат во подробностите извесни разлики во однос на тоа групирање (сп. во рускиот: *мгла*, *лгать*, *Пётр)*.

**Секвенци од консонант и вокал. 17.** Во однос на секвенците од консонант и вокал посебно треба да се зборува за оние во кои вокалот следи по мек консонант: Во прасловенскиот јазик зад меките консонанти не можеле да дојдат вокалите *о*, *ъ*, *ы*. Во соодветните парадигми место нив се јавувале вокалите *е*, *ь*, *и* (ѧ). Сп. ст. сл. село: поле, рабъ: мѫжь, съ рабъı: съ мѫжи, женъı: доушѧ и сл. По таков начин имаме слоговна хармонија во прасловенскиот јазик. Меѓутоа, меките консонанти во нашиот јазик почнуваат доста рано да затврднуваат (в. § 77—86). На тој процес укажуваат веќе ваквите графии во ст. сл. текстови: шъдъ, мѫжъ и др. Затврднувањето на меките консонанти кон 12 в. ја причинува во некои говори промената на ѧ во ѫ во случаи како: чѧдо>чѫдо, жѧтва>жѫтва. Тоа е процес што во развојот на нашиот јазик има несомнено најзначителни последици во однос на секвенците од консонант и вокал. Во резултат на затврднувањето на консонантите и

на дејството на фактори од морфолошки карактер станало можно и вокалот *о* да доаѓа зад првобитно меки консонанти. Тоа довело во парадигмата до расколебување на старата распределба на аломорфите, па во некои случаи и до нови разграничувања на нивната употреба (сп. *ножеви* и *ножови*, *лисице* и *лисицо*, но вок. *Рашко* м. р. наспрема *Рашке* ж. р.).

**Преглас на вокали зад палатални консонанти.** **18.** За овој процес во прасловенскиот в. § 17. Дејство на палаталните консонанти врз вокали од задниот ред се изразувало и подоцна во развојот на нашиот јазик.

Промената на *'и* во *ӥ* и на *'ǫ* во *ǫ̈* може со доволно основа да се претполага за солунскиот говор во времето на создавањето на писменоста (в. § 23). Зад *l'*, *r'*, *n'*, *s'*, како што ќе видиме натаму (в. § 61) *ǫ* (односно *ǫ̈*) совпаднало подоцна со *ę* (*ä*ⁿ).

Најзначителни траги оставил прегласот *а*>*ä*>*е*. Дека во 9 век тој бил извршен во солунскиот говор, а секако и не само во него, заклучуваме од тоа што во глаголицата со една буква се обележува „јат" и етимолошката група *ia*. Сп. зад меките консонанти: волѣ, морѣ, клањѣти са, высѣ. Графиите како чѣсъ, чѣша, жѣлость во некои стари текстови се посреќаваат со она што и денеска го имаме во некои од јужните дијалекти. Така во Солунско (Сухо, Висока): *жäба*, *чäј*, *чäша*, *шäрка*. Изговор *чес*, *ѓрнчер* се среќава во долновардарските говори, а *чеша* во Костурско и Корчанско. Сп. уште во кукушкиот говор зад *ј*: *јеска (јас-ка)*, *еѓне*, *есна*. Во говорот на Бобошчица прегласот на *а* е редовна појава: *јäјце—јејцешо*, *челʲäша—челеш*, *жäба—жебаша* итн.

Очевидно е дека дејството на палаталните консонанти било најизразито во нашите јужни говори, во кои најдолго и се чувала нивната мекост (в. § 77-8). Во посеверните говори овој процес имал поограничени размери или (најверојатно во северните) и воопшто не бил изразен. Извесна можност да ја следиме распространетоста на прегласот на *а* ни даваат топонимите изведени со *-јане*. Во Прилепско имаме трага од него уште зад некогашното меко *н* во името на селото *Долнени* (инаку: *Мраморани*, *Забрчани*, *Смолани*, *Врбјани*). Меѓутоа веќе во Битолско го забележуваме зад усни гласови: *Ивени*, *Добровени*. Во јужните области прегласот е

зачуван и зад други некогаш меки консонанти: *Дамбени, Мокрени, Брешчени* (Костурско) *Дреновʲанс* (Корчанско) и др. Од друга страна во северна Македонија немаме трага од тој преглас ни зад *н'*: *Бан'ане* (Скопско).

**19.** Во прасл. гласовите *к, ī, х* не можеле да стојат пред вокали од преден ред. Во таква позиција тие се палатализирале и минале во *ч, ж, ш* (по првата палатализација), односно во *ц, s, с* (по втората палатализација): чловѣкъ — чловѣче — чловѣци, богъ — боже — бози, доухъ — доуше — доуси. Името на селото *Ничӣур* (Голема Река) кое иде од личното име *Никифор* (грч. *Nikiforos*) покажува дека и по доселувањето на Словените во нашите краишта дејствувал навикот да не може да се изговара заднонепчен консонант во позиција пред вокал од преден ред. Тој навик почнал постепено да се расколебува со усвојувањето на грчки зборови како ангелъ, кедръ и др. Гласовите *к* и *ī* се изговарале во тие заемки смекчено, за што сведочи и употребата на посебни букви за нив во глаголицата. Преминувањето на ꙑ во *и* (кон 13 в.) одело заедно со создавањето на еден нов навик да се изговараат заднонепчените консонанти и во контакт со вокали од преден ред: *маки, лаīи* и сл. Тоа е уште една важна промена во гласовната низа наспрема состојбата наследена од прасл. јазик.

**Вокалите во непосреден допир. 20.** Непосредниот контакт на вокалите се остварувал со губење на извесни консонанти во интервокална позиција. Тоа создавало услови за асимилирање на вокалите или за образување на дифтонзи. Во стариот период на нашиот јазик вакви услови се создале особено поради губењето на *ј* во сложената придавска промена, во имперфектот и др. Старословенските текстови ги одразуваат вокалските асимилации и контракции што станале во тие случаи. Сп. во сложената придавска промена: добрꙑи > добрꙑ, добраꙗ > добраа > добра, добраѥго > добраaго > добраго, доброуѥмоу > доброуоумоу > доброумоу. Во имперфектот: знаахъ > знахъ, молѣахъ > молѣхъ. Еднородните вокали во непосреден допир се контрахирале во еден слог, образувајќи нова должина, а попосле се дошло и до скратување на таа должина. Со асимилација на *е* во основата на сег. време

кај глаголите од III група се образувала посебна глаголска група во нашиот јазик, *а*-група: подобаєтъ > подобаатъ > подобатъ.

Во поново време услови за вакви промени се создаваат со губењето на *х*, *в*, *ј* и некои други консонанти во интервокална позиција. Еднородните вокали притоа се слеваат во еден слог со должина: *г̄лава > г̄лаа > г̄лā*, *снаха > снаа > снā*, *бег̄аха > бег̄аа > бег̄ā*, *т̄аја > т̄аа > т̄ā*, *змији > змии > змӣ*. По таков начин во нашите современи дијалекти се образуваат нови должини. Бидејќи тоа се случува на допирот на морфемите, во фонолошка смисла е поправилно нив да ги интерпретираме како секвенци од два кратки вокали, отколку да ги сметаме така добиените долги вокали како посебни фонеми во системот на тие говори. Впрочем, тие должини не се карактеризираат со стабилност, бидејќи во истите говори често и се разлагаат со аналогни преобразувања на гласовниот состав на морфемите. Сп. *бег̄аја* покрај *бег̄ā* во прилепскиот говор.

Ако вокалите во непосреден допир се разнородни, добиваме различни резултати. Нагорен дифтонг се добива во случај да е вториот вокал *и*: *волови > волои > волој*, *кап̄авица > кап̄аица > кап̄ајца* и сл. Во прилепскиот говор може да се образува таков дифтонг и ако е вториот вокал *е*: *т̄р̄г̄овец > т̄р̄г̄оец > т̄р̄г̄ојц*. Во групите пак *еа*, *оа* во едни говори се дошло до образување на нови вокали (широко *е* и *о*): *т̄овар > т̄оар > т̄о̄ᵃр*, *смеха > смеа > сме̄ᵃ* (прилепскиот говор), додека во други се елиминирал првиот вокал: *т̄оар > т̄вар*, *смеа > смја* (струшкиот говор). Има говори во кои изговорот на овие групи се чува неизменет (така е и во литературниот јазик), а имаме и отклонување на непосредниот допир на вокалите со развивање на *ј* во групата *еа*, *оа*: *беја*, *зедоја* и сл. Во северните говори непосредниот допир на вокалите се избегнува со *в* во вакви случаи: *бева*, *зедова*, *викава*, *снава* и сл. За

допирот на вокалите од проклитиката и глаголот в. § 21. Сп. овде уште во западното наречје: *шо́ јма (шо́ има)*, *ко́ј ма (ко́ј има)*, *ка́ј ма (ка́ј има)*.

**Скратување на зборовите. 21.** Видовме дека со губењето на еровите во ред случаи се скратувале зборовите во словенските јазици за еден, па и за повеќе слогови. Во нашиот јазик забележуваме и во поново време стремеж за скратување на зборовите. Како што веќе споменавме во уводот, во западното наречје таа тенденција се остварува по тој начин што се губат некои консонанти во интервокална позиција и се врши слевање на вокалите во еден слог (*т̄овар* > *т̄оар* > *т̄о̄ᵃр*, *лебови* > *лебои* > *лебој*). Во источното наречје зборовите се скратуваат со елизија на неакцентирани вокали пред морфемите: *жент̄а*, *дет̄т̄о* и сл. Елизија на вокалите познава и западното наречје, само во друг случај, при допир на проклитика со глаголска форма што почнува со вокал: *ќ'оди*, *н'ост̄ана*, *ѓ'изеде*, *д'ист̄ине* и сл. Оваа појава е карактеристична и за грчкиот и ароманскиот. Северногрчките говори, впрочем, познаваат и онаква елизија на вокалите каква што имаме во нашето источно наречје. Таа наспоредност се должи секако на контактот на нашиот јазик со споменатите јазици.

**22.** Стремежот за скратување на зборовите е изразен доволно јасно во развојот на нашиот јазик, пред сè преку појавите на кои укажавме. Но тоа не значи дека сè го потврдува тој стремеж. Напротив, имаме и спротивни случаи. Бројот на слоговите се зголемувал со додавањето на членските морфеми, како и со распространувањето на двосложните наставки во промената на именките од машки род (*-ови*, *ове*, *-овъ*). Кога во западното наречје множинската наставка *-ови* се скратува во *-ој*, и кога во источното наречје се губи вокалот пред членската морфема (*жент̄а*, *вуловт̄о*), тогаш заправо скратувањето на зборот оди за сметка на претходното негово нарастување.

## ВОКАЛНИОТ СИСТЕМ

**23.** Во периодот на создавањето на писменоста, значи кон втората половина на 9 век, нашиот јазик имал ваков вокален систем*:

| | |
|---|---|
| *i (ӥ)* | *y u* |
| *ь* | *ъ* |
| *e* | *o* |
| *ę (ǫ̈)* | *ǫ* |
| *ä* | *a* |

Тоа е заправо вокалниот систем наследен од прасловенскиот и којшто до споменатиот период се зачувал во таков вид. Претпоставката дека во него се содржеле и вокалите *ӥ*, *ǫ̈* не е општо усвоена. Таа се базира врз основа на анализата на глаголската азбука, во која постојат посебни знаци за вопросните гласови, транскрибирани во кирилицата со ю и ѭ. Тоа ја чини оваа претпоставка многу веројатна, барем што се однесува до состојбата во солунскиот говор, што послужил како основа за старословенскиот писмен јазик. Меѓутоа, ако и постоеле како одделни фонеми, тие гласови наскоро (кон крајот на 10 в.) се слеале, и тоа *ӥ* со *u*, а *ǫ̈* со *ǫ* (заправо *ǫ̈* во определени позиции можело натаму да се развива и во правецот на *ę*, што претставува еден аспект од т. н. мешање на носовките; в. § 18, § 61). Во некои говори, каков што бил оној на препишувачите на Добромировото евангелие, тие вокали можеле да се чуваат и до 12 век.

---

* Во следната таблица се употребени латински букви за одделните вокали, како што е тоа примено во лингвистичката транскрипција во однос на прасловенскиот јазик. Во другите таблици во овој оддел вокалите се бележат со кирилски букви, со тоа што се задржуваат знаците *ä*, *ă*. Во самиот текст се употребуваат обично кирилски букви (притоа: *y* = ꙑ, *ę* = ѧ, *ǫ* > ѫ, *ä* = ѣ) Со знакот *ă* го обележуваме „темниот" вокал од различно потекло, што во бугарската азбука се обележува со знакт ъ. Знакот ъ по таков начин останува само за обележување на прасл. и ст. сл. тврд полуглас. Латински букви употребуваме во ситуации, кога со тие симболи може појасно да се прикажат некои гласовни процеси.

**24.** Вокалниот систем на нашиот стар јазик, како што се гледа, бил значително поусложнет отколку што е вокалниот систем на нашиот современ јазик. Во денешниот литературен јазик ние имаме вокален систем од пет вокали (*е*, *и*, *а*, *о*, *у*), кон кои во извесни дијалекти се прибавува и вокалот *ă*, а во некои периферни говори уште и *ä* (широко *е*). Покрај тоа имаме говори (прилепскиот и др.) во кои се јавуваат широко *е* и *о* добиени со стегање на вокалите во непосреден допир (*шоар*>*шо*[а]*р*, *шреа*>*шре*[а]). За широкото *о* и *е* во дебарскиот и струшкиот говор в. § 54—55. Бројот на вокалите, со сето тоа, во нашите современи говори не изнесува повеќе од седум (исклучок прави говорот на Бобошчица во кој во туѓи зборови, освен *ă*, се јавува и вокалот *ӥ*). Од тоа се гледа дека промените во вокалниот систем воделе кон негово упростување. Односите во вокалниот систем се до толку поупростени, што се загубени и старите должини, т. е. противставувањето на кратки и долги вокали, карактеристично за прасл. јазик и зачувано во извесна мера во некои словенски јазици до денеска (во чешкиот, српскохрватскиот и др.). За создавањето на некои нови должини во нашиот јазик, во непосреден допир на вокалите, в. § 20.

**25.** Во развојот на нашиот вокален систем можеме условно да разликуваме извесни фази. Првата фаза е обележена со губењето на еровите, односно со нивното вокализирање (*ъ*>*о*, *ь*>*е*). Тоа е појава што била во тек во 10 век, та се одразила и во најстарите текстови (од крајот на 10 и почетокот на 11 век). Изговорот на еровите се поместувал, се спуштал кон сферата на изговорот на *о* и *е*, така што интензивните ерови и совпаднале наполно со тие вокали. Во истиот период, како што веќе споменавме, се претпоставува дека се извршило и совпаѓањето на *ӥ* со *и* и *ǫ̈* со *ǫ*.

**26.** Во втората фаза од развојот на нашиот вокален систем биле засегнати носовките (ѧ и ѫ) и тврдото *и* („јери“). Носовките се изговарале првобитно како назално *е* односно *о*. Меѓутоа, вокалниот дел на носовките постепено клонел кон пониска позиција, приближувајќи се кон изговорот на ниските вокали (*ä*, *а*). И во овој случај, како и кај еровите, имаме, значи, спуштање на изговорот. Поинаку било

само во северните говори кои во овој поглед се допираат до состојбата во српските дијалекти. Имено, во нив ѧ > *е*, а ѫ > *у*, додека двата ера совпаднале во коренот во *ă* (вокал од пониско издигање наспрема *е*, *у*). Кога кон 12—13 век се вршела деназализација на носовките, носовката од преден ред преминала во *ä*, т. е. совпаднала со широкото *е* што веќе постоело во вокалниот систем. Во однос на ѫ состојбата била посложена, како што се гледа од фактот дека овој глас се заменил различно во нашите дијалекти. Највероjатно е да се претпостави дека тој глас преминал во *ă* (освен во северните говори) кое по дијалектите можело да се изговара со различни нијанси, со различна степен на затвореност и лабијализација. Тој глас бил лабилен и во повеќе наши дијалекти претрпел натамошно изменување. Во истиот овој период (12—13 в.) се извршило и совпаѓањето на ꙑ со *и*.

Во резултат на промените извршени од 10—13 в., се добил веќе доста упростен вака ен систем што ги содржел следните вокали:

| | | |
|---|---|---|
| *и* | | *у* |
| *е* | | *о* |
| | *ă* | |
| *ä* | | *а* |

Ваков систем, со овие седум вокали, имаме и денеска во акцентирана позиција во говорот на некои солунски села (Сухо, Висока, Зарова).

**27.** Во повеќето наши дијалекти, меѓутоа, тој и натаму се преустројува. Од оние гласови во нашиот стар јазик, што подлегнале на изменување, најдоцна отстапува од системот широкото *е (ä)*. Тоа се чува, освен во солунскиот говор, уште и во корчанскиот, серскиот и неврокопскиот говор во акцентиран слог, додека во неакцентиран слог и таму преминало во *е* (сп. *р̈ка*, но *рекат̄а* во корчанскиот говор). Губењето на широкото *е*, а во некои говори и на рефлексот на носовката од заден ред *(ă)*, ја означува најновата фаза во развојот на нашиот вокален систем во која тој ни се претставува по следниот начин:

*и* *у*
*е* *о*
*(ǎ)*
*а*

Вокалот *ǎ* влегува во системот на некои дијалекти, додека други (како и нашиот литературен јазик) го немаат, или пак во нив се јавува само како маргинална фонема, во туѓи (турски) зборови. Развојот на нашиот вокален систем не следи, сепак, една неотстапна линија на редуцирање на вокалите. Во некои говори, како што се спомена, во ново време се развиени ново широко *е* и *о*.

**28.** Ако фрлиме еден општ поглед врз промените што се извршиле во вокалниот систем на нашиот јазик во еден период од околу илјада години, ќе констатираме дека во тој период се репродуцирале вокалите *и*, *е*, *у*, *о*, *а*. Сите тие ја зголемиле повеќе или помалку својата честота за сметка на оние вокали што биле истиснати од системот. Во тоа време како нов член во вокалниот систем се добил *ǎ*, во северните говори како замена за еровите, а во другите наши говори најпрво како рефлекс на носовката од заден ред. Во неврокопскиот говор, што во овој поглед оди со бугарските родопски говори, *ǎ* се добило како замена за еровите и носовките (в. § 36). Во говорот на Висока (Солунско) е забележано *ǎ* како замена за „јери" *(сǎн* < сꙑнъ).

Според некои гласот *ǎ* треба да се смета како одлика на балканските јазици, односно како глас што се развил во нив не без заемно проникнување на нивните гласовни системи. Тој глас го има во албанскиот и романскиот јазик, а исто така и во бугарскиот и во југоисточните српски говори. Понатаму, кога ќе станува збор за носовката од заден ред, ќе видиме до колку можат да се приведат и некои доводи во полза на споменатата претпоставка, искажана досега во општа форма.

**29.** Интересно е дека во повеќе случаи, и во различно време, се изразила во нашиот јазик наклоноста да се измести од системот вокалот *ǎ*. Како замена за ѫ тој се задржал заправо само на доста ограничена територија. Во целиот

централен појас на западното и источното наречје тој рано преминал во *а*, така што можеме тука да го сметаме само како еден преоден глас во развојот од *ѫ* кон *а*. Во галичкиот говор преминал во *о* во акцентиран слог, а во другите слогови во *а (рока, їолаб, йойраї)*. Во разлошкиот говор *ă* (по потекло од еровите и носовките) се изменило исто така во *а: бачва, рака*. По таков начин, очевидно е дека во најголемиот дел од нашата јазична територија се одвивал еден процес што водел кон установување на петочлен вокален систем.

Во уште поново време наклоноста за отклонување на *ă* е изразена и во тоа што во некои наши говори се развива од призвукот пред вокалното *л* и *р* гласот *о*, *о*[a], *а* или *е*[a]: *долї, йолн* (прилепскиот и др.), *йо*[a]*рв, со*[a]*рце, се*[a]*рце* (дебарскиот, струшкиот), *далї, йарв* (костурско-корчанскиот). Истата таа наклоност е изразена во замената на турското *ı*, на пример во суфиксот *-lık*, со други гласови во повеќето западно-македонски говори: *аџилак, аџилок, аџилук* и сл. На тоа подрачје имитирањето на турскиот изговор во овој случај е карактеристично само за говорот на граѓаните, но не и на селското население. Поради тоа се јавуваат дублетни форми на турските заемки: *сăкăз — саказ, кăна — кана* и сл

**30.** И покрај тоа што во приведените случаи ја забележуваме наклоноста да се уклони *ă* од вокалниот систем, констатираме дека во поново време и во еден добар дел од говори што го преживеале преминот *ѫ* > *ă* > *а*, тој пак и наново се јавува во него. Ако може да се дискутира за тоа дали гласот *ă* во нашиот јазик не се добил поради контактот со несловенските балкански јазици во постаро време, **нема никакво сомнение дека турскиот јазик изиграл важна** улога во однос на неговото задржување во системот. Бројни турски заемки го содржат тој глас. Ако во западното наречје тој претставува во повеќето говори само маргинална фонема, карактеристична за говорот на градската средина, во источното наречје *ă* се репродуцира редовно во турските заемки. Нешто повеќе, во тиквешкиот говор, како и во некои источни говори (штипскиот и др.) се јавува наново тој глас и во словенски зборови, а имено како замена за вокалното *л* *(вăк, йăно, сăза* и сл.). Иако немаме писмени податоци по кои да го следиме овој премин јасно е дека

тој станал не така одамна. Се разбира дека требало да помине извесно време од преминувањето на ă (како рефлекс од носовката) во *а* во истите тие говори, па до појавата во нив на едно ново ă. Во резултат на сето тоа, петочлениот вокален систем, кој се остварил во тие говори во времето пред да почнат да навлегуваат во поголем број зборови од турскиот, се преобразил пак во шесточлен, зашто повторно се востановила фонемата ă.

**31.** Ние истакнавме дека во промените на еровите и на носовките е карактеристично тоа што имаме извесно спуштање на нивната артикулација (за отстапувањето на северните говори исто така стана збор). Меѓутоа, нешто спротивно забележуваме во менувањето на *ä* (како континуант на старото широко *е* „јат", и како рефлекс на ѧ), што се одвива во повеќето наши говори во време поново од 13 век, во некои и значително подоцна. Тој глас преминал во *е (врäмä > време)*, што значи дека во тој случај имаме издигање на неговата артикулација. Се претполага дека овде се работи за една изоглоса што почнала да се шири од српската екавска област (в. § 68). Оваа појава треба секако да се постави во врска со губењето на мекоста на консонантите во нашиот јазик, еден процес што опфаќа повеќе гласови во периодот по 13 век. Имено, издигањето на артикулацијата на *ä* значи отклонување на оној гласовен фон (елементот на *а*) врз кој поконтрастно се изделува мекоста на консонантите.

**32.** Тешко е да се согледаат сите околности што го движеле развојот на вокалниот систем на нашиот јазик во определен правец. Упростување на вокалниот систем, наспрема прасловенскиот, имаме повеќе или помалку во сите словенски јазици. Прасловенскиот вокален систем бил хипертрофиран и се почувствувала потреба од неговото упростување. Во промената на извесни гласови можела да игра улога нивната мала функционална вредност. Така, на пример, *ä* било засегнато во некои морфеми поради граматичките промени што станувале во нашиот јазик. Локативот во едн. кај *о-* и *а-*основи завршувал на *-ä (рабä, женä)*, а тој падеж рано бил заменет со акузативот. И во аористната наставка -шѧ не можело да се установи *ä*, зашто поради мешањето на носовките таа била преобразувана во -шѫ

*(-ша)*. Сето тоа ја намалувало функционалната вредност на *ă*, неговата разликувачка служба, и создавало претпоставки за неговото губење, поради тоа што опасноста од омонимија била сведена во овој случај на најмала мера. Најпосле, дека врз развојот на нашиот вокален систем можело да дејствува и туѓо влијание како важен фактор, нè уверува она што го констатираме во врска со вокалот *ă*.

**Редукција на вокалите. 33.** Во источното наречје, особено во неговиот југоисточен дел, неакцентираните вокали подлежат на редукција, така што *е* > *и* или *ă*, *о* > *у*, *а* > *ă*. Сп. *éсин, увчáр, плăнúнта*. Неакцентираните вокали можат и да се елидираат во случаи како: *жéнта, дéтто, вулóвто* и сл. Редукцијата на вокалите е најсуштествена промена во развојот на вокализмот во источното наречје. Интересно е дека во крајниот отворен слог вокалите во некои говори на источното наречје не подлежат на редукција: *нóсе, вúке, дéтто* (во гевгелискиот говор). Тие влегуваат тука во составот на морфеми, или и самиот вокал може да сочинува морфема, — та ако би се редуцирале, би се причинила неизразност на формите. Потребата да се разликуваат формите му поставила во овој случај граница на еден фонетски фактор, како што е редукцијата на вокалите. Од тоа произлегува дека најпогоден услов за редукција на вокалите имаме тогаш кога тие се наоѓаат не само во фонетски, ами и во морфолошки слаба позиција. Силниот динамичен акцент придонесува за оваа појава.

Во резултат на редукцијата во неакцентираните слогови, освен во крајниот отворен слог, во нашите југоисточни говори се реализира еден значително намален вокален систем од овие три фонеми:

*и* *у*

*ă*

Вокалниот систем во целост се остварува во тие говори во акцентирани слогови.

Редукција на вокалите со вакви или слични резултати познаваат бугарскиот, северните грчки говори и ароманскиот. Тоа значи дека нашите источни говори се вклучуваат во една поширока балканска ареа во која таа појава е

позната. Несомнено дека во овој случај се работи за заемодејство меѓу балканските јазици.

**34.** Редукцијата е доста стара појава. Не можеме да примиме дека одделни графии како тъкмоу (Зогр. ев.), пріді (Клоцов зборник), къді (Синајски пс.) би укажувале на таа појава веќе во старословенскиот период. Меѓутоа, податоците што можат да се извлечат од некои текстови од 13 век сведочат доста уверливо дека во тоа време редукцијата на неакцентираните вокали била веќе позната. Сп. од Струмичкиот апостол: покѹри, разѹмнѹ, трѹфима; од Шестодневот на Јоан Егзарх (1263 година): растѹпесе, коупноу, оучищенија, дажи, штишиние, оустроина, прибываеть. Во источните говори, во кои е познат преминот *ǫ* > *ă* > *a* редуцирањето на неакцентираното *a* во *ă* можело да стане дури откако се извршила таква замена на носовката. Тоа нè упатува на периодот од 13 до 15 век, како на време кога редукцијата можела да биде веќе дејствен процес.

Мислењето, застапувано од некои, дека редукцијата на вокалите била позната и во западномакедонското наречје, не може да се прими како точно. Примерите како: *малу*, *колку*, *ш̄аму*, *збоїум*, *ничкум* и сл. не се трага од некогашната редукција на вокалите, ами претставуваат случаи на преминување на *о* во *у* што бараат посебно објаснение. Во *збоїум*, *ничкум* и сл. имаме лабијализирачко воздејство на *м* врз претходниот вокал (сп. го и развојот на вторичниот вокал во ваквите случаи: *осмь* > *осом* > *осум*). Во прилозите имаме наслон на некои стари адвербијализирани локативни форми на *-у* (*долу*), при стремеж да се издиференцираат и надворешно тие од соодветните придавски форми од среден род (*малу: мало*). Во словенските заемки во албанскиот нема трага од редукција (*kotéc*, *netéc*, *opét*), каква што би требало со право да очекуваме ако навистина редукцијата му била во минатото својствена и на западното наречје.

## ЗА ОДДЕЛНИ ВОКАЛИ

**ъ. ь. 35.** Тоа биле редуцирани вокали — се изговарале пократко од обичните кратки самогласки. Во периодот пред создавањето на писменоста, т. е. пред втората половина на 9 век, во изговорот на *ъ* уште се чувствувала

нијанса на *у*, а во изговорот на *ь* нијанса на *и*. Најстариот слој на словенските топоними во Грција укажува имено на таквиот изговор на еровите. Сп. *Váltuka (*Boltьko* „блатце"), *Gardíki* (ст. сл. градьць). Албанската варијанта на името на градот Дебар (*Dibra* од дьбрь) сведочи исто за тоа дека малиот ер звучел за несловенското население како глас близок до *и*, штом тоа го заменувало по таков начин. Овој изговор на еровите почнал рано да се менува, спуштајќи се кон изговорот на вокалите *о*, *е*, еден процес што бил веќе свршен кон крајот на 10 в. Најстарите словенски топоними во Грција сведочат исто така дека еровите се изговарале и во слаба позиција *(Mpuzová* = Бъзова, *Sklivinícа* = Сливьница). Таквата состојба ја претполагаме и за кирилометодиевскиот јазик, т. е. за јазикот на првобитниот словенски превод на Светото писмо.

**36.** Меѓутоа, веќе при крајот на 10 в., откога потекнуваат најстарите зачувани словенски текстови, таа состојба била изменета. Во тие текстови е одразено губењето на еровите во т. н. слаба позиција и нивното заменување со полни вокали во т. н. силна позиција.

Еровите се губеле на крајот на зборот и пред слог со полн вокал (вклучувајќи ги во полните вокали и интензивните ерови, што се изјаснувале во полни вокали): градъ > *ѓрад*, тьмьница > *ѿемница*. Во опишаните позиции тие се изговарале неинтензивно, нивниот изговор сè повеќе слабеел, дури не се установил навикот и наполно да се елиминираат.

Еровите во слог пред таков неинтензивен ер се изјаснувале во полн вокал: големиот ер преминувал во *о*, а малиот во *е*. Сп. сънъ > *сон*, дьнь > *ден*. Овој процес се објаснува како случај на гласовна компензација, обичен во гласовниот развиток на јазиците. За сметка на ерот што се губел, оној во претходниот слог го зголемувал својот изговорен интензитет, и по таков начин се изедначил по квантитет со кратките вокали.

Во промената ъ > *о*, ь > *е* имаме една стара изоглоса што ја ограничува речиси целата македонска јазична територија, со исклучок на тесниот појас на северномакедонските говори и на некои говори во Пиринска Македонија. Северно-

македонските говори во коренот на зборовите имаат темен вокал *(ă)* како замена за обата ера *(сăн, дăн)*, како што е тоа во српскохрватскиот јазик. Меѓутоа, во морфемите тие често ја покажуваат македонската замена за еровите: *йеток, јарец, мртовец*. Говорите во Пиринска Македонија (невропопскиот), како и соседните родопски бугарски говори ги замениле со *ă* не само двата ера, ами и двете носовки, со тоа што *ă*, како рефлекс на ь и ѧ, го смекчувало претходниот консонант (под дејството на таа мекост се вршел натаму преминот *'ă > е*).

**37.** Асимилациите на еровите под воздејство на вокалот во следниот слог или на околните согласки не оставиле видливи траги во современиот македонски јазик (за случаите како *мыіла* в. § 40). Ваму спаѓа *везмиш, везми (възьм-)* во костурскиот говор, нотирано веќе во 16 век. Помала е веројатноста дека се работи за метатеза *(земиш > везмиш)*, со оглед на тоа дека почетната група *зв-* е избегната во овој говор со метатеза во *взе > зве* (в. § 113, 10).

**38.** На местото на таканаречените напрегнати ерови (во позиција пред *и*) во коренот на зборот имаме денеска *и* како и во другите јужнословенски јазици: *йијам — йи(ј) мијам — ми(ј)* (сп. рус. *йью — йей, мою — мой*). Што се однесува до наставките, секвенцата *-ъі* во придавските форми е претставувана нормално со *-и*, а единствено во некои локални говори во Солунско се забележани форми на *оі̯* (што значи со замена *ъ > о*). Сп. ги во материјалите на Верковиќ членуваните форми: *ѓолојуш, среднојуш, малкојуш* и сл., кои се употребуваат непосредно со формите како *боѓашиош, царскиуш, новијуш* и сл.

**39.** Промените што настанале со еровите повлекле по себе значителни последици во повеќе погледи. Последиците од тие промени во гласовната низа беа споменати накратко порано (в. § 13—16). Освен тоа произлегле извесни последици од морфонолошки карактер. Во ред случаи во парадигмата се создале вакви односи: *сшарец—сшарци, ден—дни, момок—момци* и сл. Тоа значи дека во промената на ист збор се јавуваат форми со и без вокал. Потоа се пројавил во ред случаи стремежот за отклонување на таа разлика по пат на аналогни образувања. Отаде понекогаш

и дублети: *дни—денови, момци—момоци* (в. § 114, 2). Загубата на еровите придонесла за ширењето на наставките од тврдата промена во м. род, бидејќи во случаите како *тøž, теč* крајниот непарен мек консонант не можел сам по себе да биде знак за меката промена.

**40.** Од правилото за губење на еровите пред слог со полн вокал отстапуваат извесен број зборови, во кои по евентуалното губење на ерот би се добила невообичаена консонантска група: **мьгла, мьска, тьнъкъ, лъжа, лъжица, снъха**. До к..ку во првиот слог се содржел мал ер, треба во овие случаи да претположиме прво премин ь > ъ. Ерот во таквите зборови се заменил со назалниот вокал од заден ред како глас што му бил најблизок по звучење (за вокалниот дел на носовката од заден ред претполагаме за овој период изговор како *ъ°* или слично, в. § 54). И така, развитокот можеме овде да го прикажеме по следниот начин: **мьгла > мъгла > мѫгла**. Натаму се добивале нормално рефлексите на **ѫ** карактеристични за одделни дијалекти (сп. денеска: *мăīла, маīла, моīла*, в. § 54). Во врска со *т̄ьнъкъ* треба да забележиме дека освен *т̄ăнок, т̄анок* и *т̄онок* имаме во некои дијалекти и *т̄енок* (што се опира на формите како *т̄ьнъка, -о)* и *кнок* (од **т̄нок*, со губење на ерот во почетниот слог.). Во зборовите што спаѓаат во оваа група може да се забележи присуство на сонант, а особено на назал. Имено, во периферните западни говори назализацијата е во извесни случаи очевидна дури и кога се работи за вокалот *а* во соседство со *м, н* (сп. *мăшчеа—моичеа, снăīа—сноīа*.

По истиот начин, т. е. преку образување на назален вокал од заден ред, може убаво да се објасни и: *јаīăнца, јаīанца, јаīонца* (веќе спрема тоа каков е рефлексот на носовката од заден ред во дадениот дијалект). Исто така и формата *осамна* (сп. ст. сл. **осьн-**, српскохрв. *осванӯти)* можеме најдобро да ја објасниме преку ***осѫвна** (како и во претходниот случај и овде би имале метатеза). Со оглед на рефлексите, ваков развиток треба да претполагаме и во групата *цвьт̄-* во источномакедонското наречје, каде што денеска имаме според локалните говори: *цăвт̄и* и *цавт̄и*.

**41.** Во западномакедонското наречје развитокот во групите *свьн-*, *цвьт-* и *ѕвън-* бил поинаков, бидејќи како резултат се добило: *осуна*, *цути*, *ѕуни*. Ваквиот резултат можеме да го разбереме ако претпоставиме дека во времето кога станала споменатата метатеза (негде кон 10 век), *в* во западномакедонските говори уште било билабијален глас. Од претполаганото **съwн-*, **съwт-*, *ѕъwн-* при вокализирањето на ерот се добило *у* под дејството на следниот билабијален глас. Со ова се открива една стара разлика меѓу западните и источните говори, која не се однесува само на развитокот на еровите во посебна ситуација, ами и на карактерот на *в*.

**42.** Промените на еровите секако опфатиле подолг временски период, така што тешко може да се замисли дека тие во својот почеток не биле изразени уште при крајот на 9 век. Тие се срзувале секако со разликите во говорните стилови и во говорот на генерациите. Тие можеле да се јавуваат прво во лежерниот говор и тоа предимно кај помладата генерација. За губењето на еровите во слаба позиција имало значење и тоа дали тие се наоѓале во двосложен или повеќесложен комплекс. Тоа станувало полесно, што значи и порано, во повеќесложни комплекси, што се идентификуваат лесно и по извршената промена. Поради тоа, на пример, во еден случај како *дъштица* неинтензивниот ер можел да биде загубен и покрај тоа што настанува коренита измена на почетната консонантска група: *тштица* > *штица*. Во двосложни целости, како што видовме погоре, во вакви случаи се јавувале пречки за губење на вокалот.

**43.** Претпоставката дека треба губењето на еровите да го замислиме во пошироки временски рамки наоѓа своја најголема опора во појавата на т. н. секундарни ерови, кои се развивале за да се предодврати создавањето на консонантски групи тешки за изговор (сп. на пример: *рекол* < *реклъ*, *добер* < *добръ)*. Бидејќи секундарните ерови давале исти рефлекси како и примарните (сп. пъсаломъ, киносъ, Єгюпеть, Павелъ во глаголските текстови), нивната појава треба да се смести уште во времето пред вокализацијата на интензивните ерови. Но за да се јават тие тогаш, требало во говорната практика да се насетат веќе оние пунктови,

во кои можело да дојде до создавање на необични консонантски групи. Тоа можело да стане имено во еден преоден период, во кој губењето на еровите во слаба позиција сѐ уште било само факултативна промена.

**44.** По сѐ, во некои македонски дијалекти со вторичен ер (од преден ред) била разложена почетната група *чр-* така што по извршената вокализација на ерот се добиле форми како *червен*, *черево* и сл. Во врска со ова се јавиле исто така стари дијалектни разлики на македонскиот терен (в. § 113, 1).

**45.** Секундарни ерови меѓутоа се развивале особено во крајните слогови, за да се избегнат неудобните консонантски групи на крајот на зборот. Разликувањето на рефлексите на еровите дава уште една можнòст да се потврди мислењето дека тие се развиле во текот на самиот процес што постепено довел до вокализација односно губење на еровите. Навистина нема причина да не прифатиме дека во случаите како *(је)сом*, *седом*, *осом*, *пекол*, *рекол* и сл. се работи за нормалниот премин ъ > *о*, иако ова ъ било неетимолошко. Во повеќе дијалекти потоа под воздејство на *м* се добило *сум*, *седум*, *осум* (сп. *родум*, *редум*, в. § 34). Со стариот премин ъ > *о* и ь > *е* се објаснуваат и формите *огон* и *оген* (во едни дијалекти се развил секундарен ъ, а во други ь. Изговорот *огин*, познат во повеќе дијалекти, се добил најверојатно со редукција на *е* во *и*, така што тој можел да се шири од дијалектите во кои редукцијата е обична појава.

Морфолошкиот фактор (наставката *-ок*) влијаел врз формите *восок*, *мозок* од постарото *воскъ*, *мозгъ*.

Што се однесува до секундарниот вокал пред крајното *р* (ст. сл. вѣтръ, добръ), сметаме дека пак имаме нормална замена ъ > *о* во галичкиот дијалект (*ветор*, *добор*, *ведор* и сл.), односно ь > *е* во повеќе други дијалекти (*ветер*, *добер*, *ведер* и сл.). Моменти од морфолошки карактер можеле да го поттикнат изборот на алтернацијата во една или друга насока. Поинаков бил развитокот што довел до формите како *ветар*, *добар*, *ведар* во централните и некои западни говори. Имено, во нив се задржало очевидно некое време *вѣтр*. и сл. за подоцна преку *вѣтър* и сл. да се дојде до

денешната состојба (можеби едновремено со г еминот на *ă* (од ѫ) во *а* : *рăка* > *ˈрака*, в. §. 58). Постари т стадиј со вокално *р* е зачуван и до денеска во синтагмите *дóбрден*, *модр̂камен* (инаку: *добар*, *модар)* во прилепскиот говор. Преку преодните степени **оiн̥*, **оiн̄* може да се објасни и западномакедонското *оiан*.

**Вокално р и л. 46.** Во периодот пред губењето на еровите сме имале вокално *р* и *л* во случаите како гръдъ, влъкъ и др. Бидејќи ништо не укажува на тоа дека зад тие сонанти во ваквите случаи следел ер што би се изменувал спрема познатото правило, останува да заклучиме дека слоговната функција ја вршел имено сонантот. Материјалот од старословенските текстови од македонско потекло покажува дека, и покрај еднаквата графија, поинаква изговорна ситуација имало во случаите како кръвь, плъть и др., во кои ерот нормално се вокализирал во силна позиција *(кровь*, *плоть* и сл.). Се разбира дека во слаба позиција тој се губел, па поради тоа и во овие случаи се добило тогаш вокално *р* и *л (крве*, *плти* и сл.). Алтернацијата *кров — крве*, *плот — плти* била во македонскиот јазик отклонета по таков начин што и во формите во кои ерот бил заменет од полн вокал *(о*, *е)* се установил изговорот со вокално *р* и *л (крв*, *плт* и сл.). Само по исклучок можела да се наложи формата со вокализиран ер, како што е случај во зборот *кресш* во некои локални говори во Костурско. Оваа состојба, достигната по губењето на еровите, останала неизменета во македонските дијалекти до крајот на стариот период. Разликата меѓу вокалното *р* и *р'*, *л* и *л'* била загубена многу рано и затоа е само во извесна мера одразена во најстарите текстови. Дотолку е и поинтересно што галичкиот говор во Западна Македонија и денеска познава меко вокално *л* : *бл'ва*, *бл'вавица*, *кл'ваш*, *ӣ'лвец*. Мекиот изговор во ваквите случаи бил подржан од тоа што *л'* се содржело во соодветните корени (сп. *бл'ув*- *кл'ув-*, *пл'ув-)*. Инаку и во овој говор имаме *слза (<сльза)*.

**47.** Сфаќањето дека во првобитниот старословенски јазик, (а поинаку не било ни во македонските дијалекти), се работело, при иста графија, за различен изговор во групите *CrъC*, *ClъC* и сл. е широко прифатено. Меѓутоа, Н. С. Трубецкој во својата старословенска граматика го

оспори тоа мислење врз таа основа, што, според него, во јазиците кои имаат „неопределен вокал" *(шва-вокал)*, придружниот глас при ликвидите се идентифицира со тој вокал (или вокали). Дали тој ќе биде лоциран пред или зад ликвидот, зависи од слоговната структура на дадениот јазик. Во првобитниот старословенски, како јазик со отворени слогови, „можеле слоготворните ликвиди природно да бидат сфаќани само како група од „ликвида+слаби *ъ*, *ь*".

**48.** Едно имплицитно уверение дека Константин Кирил не можел да допушти еднакви графии, ако се работело за два различни изговора, лежи во основата на критичкото становиште спрема обичната интерпретација. Меѓутоа, Кирила секако не можеме да го изделиме од една културна и јазична традиција во која тој бил вклучен. Кога ќе ја имаме предвид таа традиција, нам ни е разбирливо зошто, на пример, во глаголицата не се употребува само една буква за *и*, или зошто се преземаат и некои букви што наоѓаат примена само во пишувањето на заемките. Во грчката традиција Кирил сигурно не можел да најде образец за прецизно обележување на вокалните *р* и *л*. Затоа тој бил упатен на приближен писмен израз, што се состоел во додавање на ерова буква зад буквите *р* и *л*. Се разбира, во јазик со отворени слогови, како што тоа Трубецкој со право го истакнува, придружниот глас при слоготворните ликвиди може да се чувствува само зад нив.

**49.** Интересно е да се спомене дека од самиот македонски терен ние располагаме со факти од ново време, кои укажуваат на аналогно решение во однос на бележењето на вокалното *р* со она што е применето во старословенските текстови. Имено, во текстовите пишувани на македонски народен јазик, но со грчка азбука, во минатиот век, вокалното *р* се бележи со *αρ* : *σμάρτ*, *πάρβο* итн. Во дијалектите каде што имаме *ă* како континуант на *ѫ* (охридскиот градски говор), основата за ваквото бележење е најдена и во тоа што *ă* исто така се предава со *α* (*πάτ*, *ράκα* и сл.). Не можеме да не се потсетиме овде на соопштението на Црноризец Храбар дека Словените, пред да им ја состави Кирил азбуката, долго време пишувале на свој јазик со грчки букви „без устроение", што само се повторило во јужна Македонија во минатиот век. Тешко тие да можеле

тогаш да направат суштествено поинаков избор во бележењето на вокалите *р* и *л* од оној што подоцна ќе го направат нивните далечни потомци од 19 век. Можеме да бидеме уверени дека и тие го избрале образецот со придружна буква, што го применил потоа и самиот Кирил, можеби имајќи ја предвид и нивната практика.

**50.** Состојбата со вокално *р* и *л* е до денеска зачувана само во мал опсег говори. Таа е констатирана во галичкиот говор во западна Македонија, во кој имаме сè уште покрај вокалното *р* и вокално *л (влк, слза)*. Повеќе наши дијалекти го чуваат вокалното *р*, додека вокалното *л* го замениле по различни начини. Има и такви говори во кои е разложено и вокалното *р*.

Тие промени имаат почеток во развивањето на вокален пристап при *р* и *л*. Меѓу старословенските текстови Македонскиот кирилски лист (од крајот на 11 в.) се изделува со своите графии: **вьрхь, гьрдь, пьлти**. Спорадично такви графии срекаваме и во Болонскиот псалтир (поч. 13 в.): **гърдии, пърстъ, мълниѫ**. Ги наоѓаме и во Добрејшовото евангелие (13 в.): **вълнъı, хълмъ, мьрьзость** и др. Бележењето на еровите букви пред *р* и *л*, спротивно на обичното нивно бележење зад нив, укажува на темниот вокален призвук пред слоговното *р* и *л*. Меѓутоа, *р* и *л* во споменатото време уште биле слоготворни гласови, што се потврдува и од графиите како: **срна, плна, мртвъıхъ, въ црквахъ** (Охр. ап., 12 в.), **смрти, скрби, въскрсении** (Бол. пс., 13 в.), **мртвы, наплнисѧ** (Мак. ев., 13 в.).

Разлагањето на слоговното *л*, а во некои говори и на слоговното *р*, во група од *вокал + л/р* е по време понова појава. Во говорите во кои *ӑ > а* таа е понова од тој премин.

Во северномакедонските говори вокалното *л* се заменило со *у (бува, вуна, жут̄, кук* во скопско-црногорскиот говор). Зад денталите во тие говори е позната и замената *лӑ, лу: слӑнце, слунце, слӑза, слуза*. И во овој случај се работи за контакт со српските говори. Заменувањето на вокалното *л* овде станало кон 15 в. Во српскохрватскиот јазик таа појава се забележува најрано пред крајот на 14 в. Месноста **Кѹнешь** (Скопска Црна Гора) е спомената во запис од 1519 г., а **Кѹчевища** (село во Скопска Црна Гора) во поме-

никот на манастирот Матка (16 в.). До тоа време веќе било заменето вокалното *л* во северните говори по познатиот начин.

Од западномакедонските говори преодот на ваквото *л* во *ол* го знаат прилепскиот, битолскиот и охридско-преспанските говори. Во записите од Трескавечкиот кодик од крајот на 17 и почетокот на 18 в. имаме колебање во бележењето во случаи како *Вльче* — *Волче* и сл. Тоа сведочи дека разлагањето на вокалното *л* во тие говори тогаш уште било во тек.

Во тиквешкиот, штипскиот, малешевскиот, делум и во велешкиот говор, се јавува *ă* како замена за вокалното *л*: *вăк*, *сăза*, *ġăī* и сл. Тоа значи дека вокалниот призвук се развил до полн вокал и го апсорбирал сонантот.

Во Дебарско и Струшко имаме говори во кои се разложило како вокалното *л*, така и *р*: *ūолн*, *īоарġ*, *сеарце*. Така е и во говорот на Бобошчица (Корчанско): *ūалн*, *карв* и сл. Имаме и такви говори (долновардарските и др.) во кои тие се разложени во *ă* + *р*, *ă* + *л*: *кăрв*, *вăлк*. Во тие говори се јавува вокалот *ă* во независна позиција, т. е. тој влегува како член во вокалниот систем, и затоа е можно секвенците *ăр*, *ăл* да се сфаќаат во нив како составени од две посебни фонеми, а не монофонематски.

Додека за повеќето наши говори е карактеристично развивањето на вокален пристап пред *р* и *л*, и натаму евентуално оформување на тој пристап во полн вокал, во некои југоисточни говори тој се развивал и зад сонантите: *īрăб*, *врăх*, *ūрăīна* — *влăк*, *жлăш̄*.

ъı *(у)* **51.** Словенските топоними во Грција сведочат дека Грците го восприемале тој словенски глас како *у*, што значи дека и во словенскиот изговор тој содржел нијанса на *у*. Сп. *Karúta* (Корꙑто), *Magúla* (Могꙑла) во словенските топоними во Грција. И во старите словенски заемки во албанскиот „јери" е заменето со *у*: *matúkë* (мотꙑка), *magúlë* (могꙑла).

Тоа бил вокал од среден ред. Од словенските јазици го чуваат и денеска полскиот и рускиот. Во македонскиот, како и во другите јужнословенски јазици, тој совпаднал со *и*. Поинаква замена е забележана само во говорот на

селото Висока (Солунско), во кој ꙑ > *ă*: *сăн* (< сꙑнъ), *бăл* (< бꙑлъ).

Во северните говори преодот ꙑ > *и* бил извршен веројатно веќе кон 11 в., во контакт со српските говори (на тоа укажуваат примери со таква замена во Мариинското евангелие). Во другите наши говори тоа станало нешто подоцна.

Како посебен случај во развојот на овој глас се забележува неговото мешање со *и* зад *р*, за кое среќаваме примери веќе во старословенските текстови. Сп. ꙑибѣ, етерꙑ во Зографското евангелие (почести се ваквите примери во Савина книга и во Супрасалскиот кодекс). И во Добромировото евангелие (12 в.) е забележан еден таков случај: съкри сѧ.

Затврднувањето на меките консонанти е основна причина за совпаѓањето на ꙑ со *и*. Тој глас во 13 в. во поголемиот дел од нашите говори веројатно веќе преминал во *и*. Можеби во извесни позиции во тоа време тој уште бил обичен како варијанта на *и*. Упадливо е дека во Македонското евангелие на поп Јована (13 в.) доста често се бележи -цꙑ (м. -ци). Во Болонскиот псалтир, каде што мешањето на ꙑ и *и* е сосем редок случај, се среќава еднаш птицꙑ (покрај тоа и: оуслꙑшꙑ). Овие примери потсеќаваат на изговорот на „јери", наместо *и*, зад *ц*, *ш* во рускиот јазик. Тие ја покажуваат истовремено врската на мешањето на ꙑ и *и* со затврднувањето на консонантите.

Тоа што во Охридскиот апостол и Болонскиот псалтир имаме само ретки примери на мешање на ꙑ и *и* можеби укажува дека процесот уште бил во тек во југозападните говори. Меѓутоа од 13 век има текстови што сведочат дека постоеле веќе говори во кои тој бил напреднат, ако не сосем завршен. Сп. во Мак. ев.: оученицꙑ, разбоиницꙑ, рцꙑ, идꙑ, абꙑе, убꙑти, празнꙑкь, есꙑ итн.

*ѫ (ǫ), ѧ (ę).* **52.** По секоја веројатност кон крајот на 9 век ѫ се изговарало како назално *о* а ѧ како назално *е* (за *ǫ̈* в. § 23). На таков изговор укажуваат и нацртите на глаголските букви за тие гласови: тие букви претставуваат заправо лигатури, во првиот дел на кои се наоѓа нацртот за *о*, односно за *е*. На таков изговор на носовките

укажуваат и оние случаи кога во туѓи зборови тие идат како замена за групите *on* односно *en/em*. Сп. пѫнтьскъ (Синајски еухологиј), декѧбрь (грч. *dekémbrios)*. И најстариот слој од словенските топоними во Грција укажува на таквиот изговор: *Longós* = Лѫгъ, *Drongós* = Дрѫгъ, *Lentíni* = Лѧдина, *Grentá* = Грѧда.

**53.** Тој изговор почнал да се изменува така што артикулацијата на носовките се снижувала. Вокалниот дел на носовката од преден ред (ѧ) клонел кон широко *е (ä)*. Графиите алексѧдровоу (Мар. ев.), констѧтинѣ града (Клоц. зб.), во кои ѧ стои за групата *an* во тие туѓи имиња, сведочат дека веќе кон 11 в. вокалниот дел на таа носовка содржел нијанса на *а*, т. е. се изговарал како глас меѓу *е* и *а (ä)*. Натамошниот развој на ѧ го потврдува наполно тоа. Кон крајот на 12 в. и поч. на 13 в. имаме примери на деназализација на оваа носовка, при што таа совпаѓа со широкото *е* (ѣ). Сп. избавлѣ сѧ (м. избавлѧ сѧ, Охр. ап.), съхранѣ, ꙗвлѣ (м. съхранѧ, ꙗвлѧ, Бол. пс.). Говорот на Бобошчица (Корчанско), што го чува широкото *е* и денеска во акцентиран слог, го покажува тој глас како на местото на старото ѣ, така и на ѧ: *їов*[ј]*ä̊go*, *вр*[ј]*äме* — *врем*[ј]*äто*. По таков начин, во времето од 9 до 13 в. носовката од преден ред ги претрпела овие промени во изговорот: $e^n > ä^n > ä$. Подоцна $ä > e$ во најголемиот дел на нашата јазична територија (в. § 68).

**54.** Посложен бил развојот на носовката од заден ред (ѫ). Различните замени за неа во нашите дијалекти *(у, о, о*[а]*, а, ӑ, е*[а]*, ӑн/ӑм)* сведочат дека уште рано вокалниот дел на таа носовка се разликувал во нив по некои нијанси. Треба претходно да забележиме дека разликите ги следиме во коренските слогови, додека во суфиксалните слогови, поради израмнување во парадигмите, имаме *а* за ѫ: *кажа(м)*, *йаднал*, *викна*. Во флексијата посебна замена се среќава само во северните говори: *жену*, *сестру*, *кажу*.

Оставајќи ги настрана северните говори, кои по замената ѫ > *у* одат заедно со српските говори, за другите наши дијалекти може да се претпостави дека во периодот пред губењето на носовоста (приближно пред 13 в.), вокал-

ниот дел на оваа носовка се спуштал кон изговорот на едно темно *ă*. Таков изговор е и денеска зачуван во некои наши дијалекти: *дăб*, *рăка* (охридскиот, гевгелискиот и др.), *дăмбо, бăнда* (костурскиот). Како преоден треба да го претположиме него и за говорите во кои сега имаме замена *о* или *а* за ѫ. Двојниот изговор на рефлексот на ѫ во некои рекански села (Жерноница), во кои имаме *йоӣ* но *йăӣишӣа*, сведочи јасно дека порано било *ă* во вокалниот дел на ѫ и во оние говори, каде што тоа се заменило попосле со *о*. Изговорот *зоек*, *йоек*, *зно*(*ª*) < знаѭ во истите тие говори може да се објасни само ако се појде од тој стадиј со *ă*, во кое преминало *а* во тие зборови (ст. сл. заѭць, паѫкъ). Посреќавањето на развојот на вторичниот вокал во почетниот слог со развојот на ѫ е уште една потврда за тоа дека во периодот пред губењето на назалноста ѫ звучело како *ă*$^{n}$. Сп. во лагадинските говори *лăнжа(м)*, *мăнīла* (Сухо, Висока) со неоргански назализам, како уште една потврда за гласовното совпаѓање на вторичниот вокал со носовката од заден ред. На изговорот со *ă* во вокалниот дел на ѫ укажува и појавата на протетички гласови пред рефлексот на таа носовка. Во западното наречје имаме појава на протетичко *ј*: *јаже*, *јаīлен*, *јадица*, додека во источното наречје како протетички глас се јавува овде *в*: *важе*, *ваīлен*, *вадица*. Гласот *ă* никогаш не иде во почетокот на зборот. Најверојатно е дека и во овие случаи се јавила протеза за да се зачува таа рестрикција при развојот *о*$^{n}$ > *ă*$^{n}$.

Гласот *ă* во вокалниот дел на носовката од заден ред веројатно по дијалектите се изговарал со различни нијанси, кои понатаму дошле до израз во неговата замена. За говорите во кои се добил конечно изговорот *рока*, *доб* и сл. треба да претположиме дека гласот *ă* се изговарал со извесна лабијализација. За оние во кои се добил изговор *рака*, *даб* и сл. треба да претположиме поотворен изговор на тој глас, којшто лесно можел да премине во *а*.

И така, во времето од 9 до 13 в. носовката од заден ред воповеќето наши дијалекти ги претрпела овие промени во изговорот: *о*$^{n}$ > *ă*$^{n}$ > *ă*. По тоа време гласот *ă* или се задржал (во помал дел од нашите говори) или преминал во *о*, *о*$^{a}$ (Дебарско) и во *а* (во централниот појас на

западното и источното наречје). За говорот на неколку села во Струшко (Вевчани, Радожда) се бележи изговорот $е^а$ како замена за ѫ: *ре$^а$ка* и сл.

**55.** Споменавме порано (в. § 28) дека постои мислење дека гласот *ă* сведочи за контактот на фонолошките системи на балканските јазици. Според тоа би можело да се постави прашање дали развојот ѫ > *ă* не е резултат на влијанието на албанскиот и ароманскиот врз нашиот јазик. Во развојот на ѫ е упадливо тоа што тој глас не се развива наполно паралелно со ѧ. Додека носовката од преден ред преминува во широко *е*, носовката од заден ред не се изменила во широко *о*, ами во *ă* (само во дебарскиот Дримкол *ро$^а$ка*, *йо$^а$т̄*, но тоа може да биде и понов развој со оглед на тоа што истиот глас се јавува и при вокалното *р*: *ī$о^а$рg*, *со$^а$рце)*. Можеби ова изместување на нејзиниот развој накај гласот *ă* би требало да го објасниме со споменатото влијание. Се разбира тоа е пак само претпоставка. Извесни допирни точки во врска со развојот на гласот *ă* меѓу нашиот јазик и споменатите јазици сепак не можат да се откажат. Овде пред сè мислиме на случаите како *знăм* (сп. и *зно)*, *īăрмаgа* (од *īрамаgа)*, во кои *ă* е добиено од *а* пред назален консонант. Таа појава е добро позната од развојот на албанскиот и романскиот јазик (сп. алб. *këngë*, ром. *cîntec* од лат. *canticum*, алб. *këmbë* од *camba*, ром. *cîmp* од *campus)*. Исто така е упадливо дека во различните ароманскиѝ и албански говори се јавуваат нијанси на *ă*, какви што имаме и во нашите дијалекти пред да се добијат денешните замени за ѫ. Така во дебарскиот албански говор *ă* клони кон *о*, а во соседниот македонски мијачки говор тоа и се заменува со *о*. Во струшкиот изговор *ре$^а$ка* и сл. веројатно имаме одраз на соодветниот албански изговор на темниот вокал со една нијанса на *е*. Во ароманскиот говор на Гопеш и на Маловишта (Битолско) *ă* се заменува со *о*, нешто што е карактеристично и за говорот на некои преспански села од јужната страна на Пелистер (Герман). Имајќи го предвид сето тоа, не треба да се исклучува можноста за влијанието на ароманскиот и албанскиот во врска со преминувањето на изговорот на носовката од заден ред во *ă*.

**56.** Процесот на деназализација се вршел постепено и не едновремено во нашите дијалекти. Тој ги зафатил најрано северните говори, во кои кон 11 в. веќе бил завршен. Во Мариинското евангелие, текст што некои го сврзуваат со северна Македонија, имаме доста често оу за ѫ, ю за ѭ и обратно: коупѣли, отъпоуштѭ и сл. И во рамките на еден дијалект, ако судиме по она што ни го покажува развојот на носовките во современиот полски јазик, во различни позиции во зборот губењето на назалниот призвук не морало да станува едновремено. Така, во полскиот тој се загубил во крајниот отворен слог во случаите како *mogę* (изг. *moge*) и сл., додека во другите случаи такво губење не станало.

Бидејќи најмногу траги од некогашниот назален изговор наоѓаме во нашите јужни говори (Костурско, Солунско), каде што во ред случаи имаме секвенца од вокал и назален консонант за некогашните носовки (*гăмбо*, *їренда*, *йенда*), би било логично да претпоставиме дека процесот на деназализација се ширел постепено следејќи го правецот север-југ, така што најдоцна ги зафатил јужните говори.

Освен во Мар. ев., спорадични примери што би укажувале на тој процес срекаваме и во други старословенски текстови. Во Синајскиот псалтир почесто се наоѓа о место ѫ, но можеби во тие случаи се работи само за грешки во пишувањето: пишувачот можел во брзањето да го напише само првиот дел на глаголската буква за ѫ. За ѧ сп. во Син. пс.: ѥзꙑці, поштедитъ и др. Во Зогр. ев.: не етъ, приѩше. Врз ваквите одделни случаи, што не е исклучено да се должат и на пропусти во пишувањето, не следува да заклучуваме дека кон 10—11 в. процесот на деназализација, надвор од северното подрачје, бил штогоде напреднат.

**57.** Во 12 в. положбата била веќе изменета. Во Добромировото евангелие имаме: сѣмѣ, свѧтъ (за свѣтъ), пѧтель (за пѣтель), изидѫ, придѫ (за изидъ, придъ). Особено се показателни примерите свѧтъ, пѧтель со неоргански назализам. Носовката ѧ во нив го заменува ѣ, а таква замена можела да станува само во ситуација кога процесот на деназализација бил значително напреднат, така што во говорот можела да се јавува и факултативна употреба на

назалниот елемент. Едновремено тоа сведочи дека во говорот на пишувачот на овој текст сепак деназализацијата не била наполно извршена.

Примери со извршена деназализација содржи и Болонскиот псалтир: жъждѫщии, жъдааше, нъжда. Сепак се чини пресилено тврдењето на Шчепкин дека „по тој признак Болонскиот псалтир треба да биде поставен на чело на нејусовите македонски споменици од 13 в. . . .“ Во охридскиот говор, соседен со говорите во Костурско и Корчанско, веројатно во почетокот на 13 в. процесот на деназализација уште траел.

Графијата сънграждане, забележана во Охридскиот апостол, во која групата ън го заменува ѫ, ја потврдува таа претпоставка (сп. во Охр. ап. и възѫпилъ — пример што укажува дека се вршела веќе деназализација). Графијата стѫѕѫ (acc. pl.) од Бол. пс. може да се толкува и како пример за неоргански назализам. Интересно е дека стѫѕа (м. стьѕа) се среќава во повеќе текстови од 13 в. и баш тоа говори во полза на претпоставката дека во тој збор се јавил неоргански назален елемент, бидејќи се исклучува можноста за случајно отстапување од традиционалната графија.

**58.** Бројни примери на бележење на ѣ м. ѧ и а м. ѫ и обратно, среќаваме во Македонското евангелие на Поп Јована: врѣмѣ, брѧмѧ, сѣмѣ, мнѧ (= мнѣ), бѧхѫ, молѧхѫ итн.; за ражка, юношѫ, етеръ, сьврьша, мина, не имѫте, вьстѫнѫть, продадать, покаꙗт сѧ, нѫчѧть, плꙋнавше, минавши итн. Овој текст, препишуван некаде во северна Македонија најверојатно во втората половина на 13 век, репродуцира со ваквите замени особеност на една друга дијалектна средина, со која била врзана неговата предлошка, и во која очевидно процесот на деназализација бил веќе многу напреднат, а можеби и сосем завршен.

Особено е важна замената меѓу ѫ и *а* во овој текст. Таа би можела да значи натамошен стадиј во развитокот на рефлексот на носовката од заден ред со премин *ӑ* > *а*, познат денеска во еден широк појас во западна и источна Македонија. Навистина при поголема претпазливост, секогаш може да се постави прашањето дали во сите позиции веќе станала таа замена, или е таа карактеристична само

за крајните слогови, бидејќи доста поретко ја среќаваме во овој текст во коренските слогови, во кои и буквата *а* (покрај ѫ) можела сè уште да го обележува вокалот *ӑ*. Сепак е многу карактеристично тоа што во овој текст споменатата замена се забележува дури и во служебни зборови, кај кои би се очекувало да се налага во поголема мера традиционалниот облик: среќаваме да е сврзникот нѫ напишан како *на*, и обратно *да* како дѫ и предлогот *на* како нѫ. Впрочем случаи со замена *а* за ѫ се нотирани и во еден постар текст, Шафариковиот триод (12 век): омачению, жаломь, сасѫде. Истото станало и во овој збор, во кој имаме вторична назализација: лажѫ.

И разлози од поопшт карактер нè тераат да го примиме како непобитен факт тоа дека во текот на 13 и 14 век во спомената сфера се извршил преминот на *ӑ* во *а*. Тоа секако морало да стане пред да се воспостави контактот со турскиот јазик, од кој во една понова епоха се пренесувале ред заемки во кои се содржел „неопределениот" вокал (в. § 29). До таа епоха *а*-говорите во западна и источна Македонија се карактеризирале со шесточлен вокален систем, од кој бил претходно, по извршената денализација, елиминиран вокалот *ӑ* (рефлекс на носовката од заден ред).

**59.** Текстовите од 12 и 13 век покажуваат значителни отстапувања во употребата на буквите за носовките наспрема старословенските текстови. Појавата, карактеристична како за македонските така и за бугарските текстови од спомнатиот период, е позната под името „мешање на носовките". Треба да кажеме дека оваа ознака не е ни најмалку среќна, бидејќи премногу ја пренесува сугестијата на графиската страна, поради што може да се дојде до поврзување во еден комплекс на појави и процеси што во народниот јазик имале различен карактер.

Првата последица од една таква сугестија беше што, поради совпаѓањето во графискиот израз, се бараше еднаков јазичен корелат за т. н. мешање на носовките за целиот бугарски и македонски терен. Одговорот се бараше главно во овие две посоки: 1. новата дистрибуција на јусовите била предизвикана од тоа што ѫ и ѧ преминале во исти глас („неопределен" вокал *ӑ*). и 2. новата дистрибуција на

јусовите ги одразува промените што настанале под асимилативно дејство на претходните меки (или првобитни меки) консонанти, така што ѫ < ѧ се добило зад *ј* (т. е. во почетокот на зборот и слогот), *ш*, *ж*, *шт̄*, *жд*, а во некои текстови уште и зад *ч*, *ц*, *ѕ*, а обратно ѧ < ѫ зад *л'*, *н'*, *р'*, *с'* и *ус̄шен* + *ј* (независно дали во таа комбинација било зачувано епентетското *л* или не).

Денеска е, меѓутоа, јасно дека тој терен бил издиференциран во овој поглед. Имено, како што знаеме, само во периферните југоисточни говори ја имаме онаа ситуација, што е карактеристична за бугарскиот, имено изедначување на носовките и еровите во еден „неопределен" вокал, со тоа што рефлексот на ѧ и ь го смекнувал претходниот консонант (в. § 4). Во поново време К. Мирчев за бугарскиот во целост го прифати изедначувањето на изговорот на носовките како основа и за промените во нивното бележење.

**60.** Во повеќето македонски говори ситуацијата била поинаква. Земено општо, тука треба да мислиме на влијанието на претходните консонанти врз изговорот на назалните вокали, како и на некои други посебни услови. Меѓутоа, доволно е да ги споредиме западномакедонските форми *јазик*, *јат̄рва*, *јачмен* со источномакедонските *език*, *ет̄рва*, *ечмен*, па да биде јасно дека сите фактори што доаѓаат предвид не дејствувале подеднакво на македонскиот терен, да не зборуваме за тоа дека во некои реони и не дошло воопшто до т. н. мешање на носовките (што е сигурно за северната област). Спрема тоа, се работи за дијалектна издиференцираност што не е лесно да се прикаже во подробности, со оглед на големите промени од аналошки карактер кои во минатото ги избришале трагите од тие процеси токму во некои од најрепрезентативните категории.

**61.** Зад парните меки консонанти (*л'*, *н'*, *р'* и др.) се работи, заправо, како што имавме веќе можност да видиме, за продолжување на прасловенската тенденција за слоговна синхармонија, која во случајов дошла до израз преку следните фази: *ǫ* > *ǫ̈* > *ę* (ѧ) (*vol'ǫ̈* > *vol'ǫ* > *vol'ę*, в. §18). Овој процес се развил барем во рамките на оние дијалекти во

кои се извршил пречласот *а* > *ä* зад парните меки консонанти, а секако бил поширока појава од промената *ję* > *jǫ* (ѩ > ѭ).

**62.** Совршено посебна позиција претставува онаа зад *j* (т. е. почетокот на зборот и слогот). Упадливо е дека промената *ję* > *jǫ* се извршила во западномакедонските говори што имаат протетичко *j* во случаите како *јаже*, *јаѓлен*, *јадица*, додека е непозната во говорите со протетичко *в* : *важе*, *ваѓлен*, *вадица* (источна група). Тоа значи дека во нив веќе било развиено протетичкото *в*, така што и немало можност за мешање на почетните групи *ję*- и *jǫ*-. Во западното наречје не постоела таква пречка. Во тоа наречје секако веќе било необично да стои *j* во почетокот на зборот пред вокал од преден ред, т. е. веќе бил установен изговорот *еден*, *елен*, *есен*. Потребата да се избегне секвенцата *j* + *преден вокал* довела до замената *ję* > *jǫ* (*jäⁿzyk*>*jăⁿzyk*). Во источните говори истата ситуација била разрешена со тоа што се елиминирало *j*, така што во конечен резултат се добило *е*, како обичен рефлекс за *ę* (преку *ä*: *език*, *етрва*, *ечмен*). Не е јасно до колкава мера можеме ова објаснение да го примениме и на почетокот на слогот воопшто. Додека е тоа очевидно за прињтъ, во случаите како знаѭ, подобаѭ (активен партицип на презентот) може да биде претежна улогата на аналогијата, а во случаите со генитивна наставка — *(j)* ѧ мешањето со акузативот во процесот на трансформација на синтетичката деклинација.

**63.** Од претходно разгледаните случаи се разликува позицијата зад непарните меки консонанти и зад групите *шт* и *жд*. Таа покажува специфичност спрема нив како, делум, во хронолошки поглед, така и во однос на причините на процесот и на неговиот територијален опсег. Замената ѧ > ѫ во таа позиција можеме да ја следиме само во неколку коренски морфеми: шѧт-, жѧт-, жѧд-, штѧд-, чѧд-), додека огромниот број на случаи се среќава во наставките, а тоа значи дека денеска во тие примери заправо не можеме да ги следиме непосредно резултатите на таа замена. Единствен сигурен податок дека во некои дијалекти и овде се работело за фонетски процес имаме во обликот *чăдо* (<чѫдо < чѧдо) познат во охридско-прес-

панските говори. Во тие дијалекти затврднувањето на непарните меки консонанти се одразило со своето асимилативно дејство така што носовката од преден ред преминала во носовка од заден ред. Денеска не можеме да знаеме до каде се простирале тие говори, но сигурно е дека тие го опфаќале Охрид и охридскиот крај. Ако денеска имаме во западните говори *шетам*, *жетва*, *жеден*, *чедо* (*штедам* не е познато во народниот јазик, па и *жеден* не е обично во некои говори), тоа значи дека во повеќето од нив и не станала никогаш промената ѧ > ѫ под дејството на фонетскиот фактор, за разлика од говорите во регионот на Охрид. Што се однесува до говорите во тој регион, резултатите на тој фонетски процес биле отклонети под воздејство на дијалектите во кои тој не дејствувал, онака како што во последниве стотина години во самиот Охрид место *чадо* станало обично *чедо*. Во врска со асимилативните промени зад непарните меки консонанти, посебен коментар бара позицијата зад консонанските групи *шт* и *жд*. Кога се вели обично дека таквите промени се вршеле и зад нив, тогаш пак просто се оди по обичниот начин на пишување на тие групи во старите текстови. Меѓутоа, јасно е дека ѧ не можело да помине во ѫ зад *т* и *д* како втор елемент во тие групи. Следствено, за говорите во кои станувала таа замена по фонетски пат треба да замислуваме поинаков изговор на тие групи, којшто не наоѓал израз во пишувањето, а имено со палатален консонант како втор елемент, било да сме имале изговор *шч*, *жџ*, како и денеска во охридскиот говор, било можеби *шќ*, *жѓ* (в. § 113,3).

Како фонетски процес, од типот на асимилациите, замената ѧ > ѫ била територијално доста ограничена, поограничена од преминот ѩ > ѭ. Меѓутоа, во писмениот јазик авторитетот на охридскиот центар ја наложил оваа особеност широко на македонскиот терен во 12—13 век. Македонското евангелие на поп Јована, еден северномакедонски текст од втората половина на 13 век, со своите примери како градца, оубыица (acc. pl.), прињшѫ, ѕкориша и сл. покажува дека во црковниот изговор се респектирала замената ѧ > ѫ зад непарните меки консонанти и далеку од Охрид, во дијалектна средина со сосем различен развиток на назалните вокали.

**64.** Кога вака ја ограничуваме територијално замената на ѧ со ѫ по фонетски пат, тоа не значи дека таа не станувала на една поширока територија во резултат на морфолошки израмнувања. Така откриваме уште еден фактор во оној комплекс од појави што, неоправдано, го доби кумулативното име „мешање на носовките". Дејството на овој фактор стои во врска со прераспределбата на аломорфемите сврзани со разликата меѓу меката и тврдата промена (в. § 39). Веќе во Бојанскиот палимпсест, глаголски текст од XI век, наоѓаме вакв҄а многу илустративна форма: вѣроуѭштомоу која ни го покажува пренесувањето на аломорфата на тврдата заменска промена -омоу во позиција што порано ѝ припаѓала на меката промена. Спрема тоа, и во однос на т. н. мешање на носовките ние во многу случаи нема да бидеме во можност да го одделиме дејствувањето на фонетскиот фактор од дејствувањето на морфолошкиот фактор. Во веќе споменатиот текст наоѓаме неколку примери што сведочат дека било во тек она што се наречува „мешање на носовките" (сп. приѫтъ, испльнѣѭ, глоухꙑѭ. Особено се интересни новите форми за аористот: испльнишѫ, възвратишѫ. Бидејќи сме уште далеку од доследната замена на носовките, мораме овде да мислиме пред сѐ на морфолошкиот фактор, кој довел до вкрстување со имперфектната наставка -хѫ. Во оваа претпоставка нѐ уверува уште повеќе што вакви аористни форми се среќаваат и во Добромировото евангелие (поч. на 12 век), кое инаку не познава редовна замена на носовките. Заправо, Добр. може да биде типичен претставник на ситуацијата во некој од јужномакедонските дијалекти, во кој ѫ се пренесувало во категории со ѧ или ѭ само по морфолошки пат. Од друга страна, современите западномакедонски форми за аорист и имперфект: *дојдое*, *викае* и сл. укажуваат исто така на вкрстување на споменатите наставки, само со друг резултат: -шѧ, >< -хѫ дало -хѧ (отаде -*хе* > -*е*).

Не навлегувајќи натаму во разгледувањето на другите вакви случаи (на пр. кај партиципите) можеме по сето да заклучиме дека т. н. мешање на носовките не е единствена појава, ами комплекс од нееднородни и нееднородвремени појави, резултатите од кои доведувале и до изразита диференцијација на нивото на народниот јазик. Сугестивноста

на графијата сторила што порано често се инсистирало на единствено објаснение, во смисла на формулирање на еден фонетски закон.

**65.** По извршените промени со носовките се забележува ширење на употребата на некои зборови со замена *ж* > *у* и во говорите во централна, па и во јужна Македонија. Тоа стои во врска со засилувањето на влијанието на српскиот јазик, особено во 14 век, и со употребата на црковниот јазик од српска рецензија што во тоа време почнува да се установува во Македонија.

Составот на зборовите со *ж* > *у* покажува дека тие проникнувале по различни патишта. Зборови како *ѓуска, куќа, вруќина, ручок* се пренесувале од север кон југ во меѓудијалектен контакт. Црковниот јазик и јазикот на администрацијата биле посредници при ширењето на зборови и изрази како: *суд, судија, судна мака, вечна мука, Мученици* (празник) и др. И во топонимијата имаме случаи на пренесување на замената *у* за *ж*: *Врутōк*, и *Зубовце* се села во Горни Полог (во горнополошкиот говор нормалната замена за *ж* е *ă*). Село *Зубово* се споменува во Струмичко во грамота од околу 1378 г., место *Зубово Крушье* во источна Македонија во грамота од околу 1332 г. Топонимите *Зубовце, Зубово* и сл. се изведени од личното име *Зуб.* Во образувањето на некои топоними влегол зборот *куќа : Злокуќани* (Битолско), *Еднокуќево* (Струмичко). Тој збор рано проникнал и во најјужните говори: во 16 век бил веќе познат и во Костурско.

Во одделни случаи потребата да се отклони хомонимијата го спомогнала ширењето на даден збор со замена *ж* > *у*. Таков бил случајот со зборот *суд*, со примањето на кој се отклонила хомонимијата меѓу *сад* („чинија") и *сад* („правна институција"). Веројатно хомонимијата што настанала меѓу зборовите гжсь и гжзъ по обезвучувањето на крајните согласки го спомогнала ширењето на зборот *ѓуска* (*ѓаска* е задржано само во некои дијалекти, како во тиквешкиот).

Од горните случаи треба да се двојат некои стари дублети со *ж* и *у*. Тие се наследени од прасловенскиот, и некои од нив среќаваме и во старословенските текстови:

нѫжда и ноужда, гнѫсити сѧ и гноусити сѧ. Таков е случајот и со префиксот сѫ-/соу-. Сп. во современиот македонски: *ѓнасен* — *ѓнусен* (Неврокопско, Костурско), *йонада* — *йонуда* (Воденско), *ружам*, *скуден*, *самрак* — *сумрак*, *сумал*, *Сайеска* (име на река во Западна Македонија).

**66.** Процесот на деназализација открива многу интересни појави во однос на дијалектната диференцијација на македонскиот јазик. Промените на ѧ не се показателни во овој поглед, бидејќи тој назален вокал совпаднал со ѣ, а натамошната замена на тој вокал станува во новиот период. Меѓутоа, рефлексите на ѫ откриваат ред разлики на македонскиот терен. Иако замената на ѫ се *а* е широко претставена во централниот појас, и дури опфаќа и некои говори во западна Бугарија, јасно е дека периферијата доаѓа во овој случај до поголем израз отколку при замената на еровите. Сигурно е дека различните рефлекси на ѫ само ја прават видлива онаа дијалектна диференцијација на македонскиот јазик што постоела кон 12—13 век, иако денеска немаме можност да ја согледаме во подробности. По замената на еровите *(ъ > о, ь > е)* ние имаме во замената на ѫ едновремено и појава на еден широк конвергентен процес и појава на процес што на пошироката јазична периферија резултирал во ред отстапувања. Како една потребна историска хипотеза, но која претполага уште ред изучувања што не се преземени, го истакнуваме тоа дека теренот на Македонија бил подложен на многу поделби во 13 век во резултат на распадот на византиската империја по завојувањето на Цариград од страна на крстоносците (1204 г.).

Изделувањето на западната и јужната периферија наспрема говорите во централниот појас можеме да го објаснуваме со забавувањето на процесот на деназализација на западната и јужната граница. Трагите од некогашниот назален изговор во јужните говори (во регионот на Костур и Солун) ја поткрепува претпоставката дека во нив назалните вокали во коренските морфеми се задржале подолго време (в. § 56). Што се однесува до перифериските говори на запад, може да се мисли дека деназализацијата во нив била сопирана од тесниот контакт со

албанскиот, чие гегиско наречје и до денеска чува цел подсистем на назални вокали.

ѣ *(ä)*. **67.** Во словенските топоними во Грција место овој глас се срекава *е*, *а*, *еа*, *іа*. Интересно е дека топонимите со *е* се забележени главно во јужните делови на Грција (Пелопонез), додека на север обично иде *а*, *еа*, *іа* на местото на ѣ: *Lévica* = **Лѣвица**, *Vrestón* = **Брѣстъ**, *Vellá* = **Бѣла**, *Dránovon*, *Dreánovon* = **Дрѣново**. *Liáska* = **Лѣска**, *Vriáza* = **Брѣза**. Според една претпоставка, која не е општо усвоена, во прво време по доселувањето на Словените во овие предели (кон 7 в.) овој глас во нивниот говор уште звучел како долго *е*, па затоа и во најстариот слој на словенските топоними во Грција го наоѓаме на негово место гласот *е*.

На широкиот изговор на овој глас во 9 в. недвосмислено укажува фактот што во глаголицата постои еден знак за бележење на „јат" и на етимолошката група *-i̯a-*. Поточно речено, етимолошката група *-i̯a-* совпаднала со континуантот на прасл. ě. И други доводи го потврдуваат таквиот изговор на „јат". Се спомена заменувањето на „јат" со *а*, *еа*, *іа* во грчкиот изговор на словенските месни имиња. Сп. уште во грчките извори: *Prílapos* (**Прилѣпъ**), *Prósakos* (**Просѣкъ**). Како широко *е* се срекава овој глас во словенските заемки во аороманскиот: *streahă*, *nveastă* (**стрѣха**, **невѣста**). Некои вокалски асимилации во старословенските текстови сведочат исто така дека во изговорот на ѣ се содржел *а*-елемент: **оставлѣатъ** Мар. ев.

Широкото *е* го чуваат и денеска некои наши дијалекти во акцентиран слог (корчанскиот, лагадинските, неврокопскиот). Како што се спомена веќе порано, кон крајот на 12 в. и во 13 в. со него совпаднал, по извршената деназализација, изговорот на носовката од преден ред. Во останатите наши говори, освен споменатите, широкото *е* (континуант на ѣ и ѧ) преминало во обично *е*. Во тиквешко-мариовските говори, како и во говорите во Штипско и Малешевско, отстапување од ова имаме само во групата цѣ- во која широкото *е* се заменило со *а*: *цал*, *цана*, *цади*, *цадило*. Во мариовскиот е забележен глагол *йреѕалуам* („претерувам", сп. ст. сл. **ѕѣло** „многу"), што би било пример за таков премин и во групата ѕѣ-. Ова стои во врска

со затврднувањето на *ц (s)*, кое го повлекло наназад изговорот на ѣ. Појавата е засведочена во текстови од 13 в. (Хлудовиот триод), па со тоа добиваме потврда за времето на ширењето на оваа изоглоса во споменатиот опсег говори.

**68.** Преминот *ä* > *е* во повеќето наши говори станал во времето по 13 в. Бележењето *Prilapo* (Прилеп), *Praspa* (Преспа) во некои венецијански документи од 14 в. покажува дека во тоа време во централна Македонија уште се изговарало *ä*. Бележењето *Драново* (Дреново, Тиквешко) се среќава во турски дефтер од втората половина на 15 в. со попис на Велешката нахија. Во дефтерот за Прилепската нахија од приближно истото време имаме *Раховец* (денешното *Оревоец*). За охридскиот говор *ä* е засведочено исто во втората половина на 15 в. Во грчки натпис од охридската црква Константин и Елена се забележени и овие имиња на села од Охридско, во кои се среќава широкото *е*: λεασκοβτζου, βελεαστοβου (денешното: *Лескоец*, *Велестоо*). Во костурскиот говор, како што покажува материјалот на речникот издаден од Ѓанели и Вајан, во 16 в. процесот *ä* > *е* бил во тек но уште не бил завршен (сп. таму: *koljáno*, *mljáko*, *nevjásta* спрема *béla*, *dédo*, *nedéla*; „јат" не било загубено уште ни во неакцентиран слог: *sjačívo*, *vrjaténo)*. Најпосле, ги споменавме веќе говорите во кои тој процес не е завршен ни денеска.

Ако судиме по она што ни е претставено во тие говори, можеме да претпоставиме дека *ä* преминувало во *е* прво во неакцентирани слогови, а после и под акцент. Замената *е* за „јат" ја познаваат српските екавски говори и западнобугарскиот. Таа станува, значи, на една географски поврзана територија и претставува несомнено општ процес. Што се однесува до правецот на нејзиното ширење, се претполага обично експанзија од страна на српските екавски говори. Во тој случај треба да се мисли пред сè на контактот во однос на рефлексите на ѧ (во мак. *ä*, во старосрпскиот *е*: *петь* и сл.), бидејќи *е* во срп. е хронолошки постара замена за ѧ отколку за ѣ.

Преодот *ä* > *е* секако стои во врска со затврднувањето на консонантите во нашиот јазик (в. § 31). Тој процес е карактеристичен и за српскохрватскиот, така што

со тоа се создавале услови за паралелен развој во некои случаи и во вокализмот. Упадливо е дека *ӓ* го чуваат и денеска оние наши говори во кои во поголема мера се чува и мекоста на консонантите. За намалувањето на функционалната вредност на *ӓ*, како еден услов за неговото отклонување од вокалниот систем, се спомена порано (в. § 32).

## КОНСОНАНТСКИОТ СИСТЕМ

**69.** Консонантскиот систем во нашиот стар јазик (кон 9—10 в.) бил организиран по ваков начин:

| експлозивни | фрикативни | африкати | сонанти | полувокал |
|---|---|---|---|---|
| *п т к* | *с ш х* | *ц ч* | *м н—н'* | |
| *б д г* | *з ж* | *ѕ* | *в л—л'* , | *(ј)* |
| | | | *р—р'* | |

Корелацијата по звучност е основна спојка на тој систем. Повеќе случаи во развојот на консонантизмот стојат во врска со доизградувањето на таа корелација Обратно, корелацијата по мекост не само што не се изградувала како во некои словенски јазици, ами се пројавува, како што ќе видиме, стремеж за затврднување на меките консонанти. Во подробностите, при споредба со консонантскиот систем на современиот јазик, се констатира следното.

**70.** Групата на експлозивни гласови останала неизменета.

Во групата на струјните консонанти *х* немало свој звучен парник. Во сите наши говори се пројавил стремежот за губење на тој глас, а во некои тој е и остварен, така што со тоа во нив се создава симетричност и во подсистемот на фрикативите. Во нашиот литературен јазик гласот *х* се прима преку заемките од книжен карактер и од интернационалната лексика: *доход*, *хемија*, *хеликоптер* и сл. По таков начин во литературниот јазик повторно се востановува во однос на овој глас состојбата што сме ја имале порано во групата на фрикативите. Како нов глас

се добил во оваа група консонантот *ф*. Тој се пренесол со заемки од грчкиот, а потоа и од турскиот јазик (*трендафил, фидан, фес* итн.). Изговорот на *ф* е карактеристичен главно за нашите градски говори. Во некои селски говори сè уште не постои фонемата *ф*, ами во туѓи зборови таа се заменува со *в* (*вурна, вес* и сл.). Во тие говори гласот *ф* што се слуша во случаите како *офца, ореф* и сл. е позициона варијанта на фонемата *в*. Во подсистемот на фрикативите звучен парник на *ф* му е *в*, кое денеска не претставува веќе вистински сонант. Така групата на фрикативите се зголемила со еден нов пар (в. § 98).

**71.** Празното место во групата на африкатите се пополнило со *џ*. Така *ч* добило свој звучен парник и се постигнала симетричност во подсистемот на африкатите. Консонантот *џ* се добил преку заемки од турскиот јазик (*џамија, алваџија* итн.). Меѓутоа, неговото усвојување не дошло случајно — за него постоело место во системот, тој бил, така да се рече, веќе потенцијално даден. Звукот *џ*, впрочем, не му бил непознат на нашиот јазик и пред навлегувањето на турските заемки што го содржат. Тој се добивал од *ч* при едначење по звучност во случаи како *личба*>*лиџба*, *нарачба*>*нараџба*, *речба*>*реџба*. Но тој бил само варијанта на *ч*, а не посебна фонема сè додека преку турските заемки не се јавил во употреба и во независна позиција. Во некои говори во Дебарско (галичкиот) ни денеска не постои фонемата *џ*. Во турските зборови *џ* се заменува во нив со *ж*: *жимија* и сл. Работата е во тоа што во тие говори се загубило и *s*, така што диспропорцијата во системот на африкатите била отклонета со тоа што останале во него само безвучните гласови *ц, ч*. Случајот е многу показателен за тоа дека усвојувањето на нови гласови од туѓи јазици, преку заемки, не е безразборен процес, ами се сообразува со својствата на гласовниот систем во јазикот (дијалектот) што усвојува. Како нови гласови, и пак првобитно преку заемки од други јазици (грчкиот, српскохрватскиот, турскиот), се добиле во нашиот јазик и *ќ, ѓ*. Во некои наши говори (и во литературниот јазик) тие се изговараат како африкати, во други (главно во источните) како меки соодветници на експлозивите *к, г*.

**72.** Во групата на сонантите од промена бил засегнат гласот *в*. Тој отстапува од другите сонанти со тоа што се едначи по звучност и се обезвучува на крајот на зборот (*офица, ӣоӣоф*). Инаку тој самиот не причинува едначенье по звучност (*жеӣва, ӣиква*) и по тоа сè уште се сврзува со сонантите. Бидејќи вклучен во корелацијата по звучност (*в:ф*), што не е случај со сонантите, поправилно е да го определиме *в* денеска како фрикативен глас, иако тој и не се владее сосем како таков. Исто така, од промена биле засегнати во групата на сонантите меките гласови. Мекото *р* се загубило скоро во сите наши дијалекти (поинаку во неврокопскиот: *цар'* и др.), мекото *л* исто така затврднало во некои говори (прилепскиот, велешкиот) па после пак се востановило под туѓо влијание (в. § 81). Во врска со губењето на мекото *л*, добиено во прасловенскиот јазик со јотување на усните консонанти (епентетско *л*), настанало пренесување на мекоста врз претходниот устен консонант, за кое ќе зборуваме посебно во врска со развојот на меките консонанти (в. § 80).

**73.** Што се однесува до *ј*, за периодот пред губењето на еровите се претполага дека тој глас не претставувал посебна фонема, ами се јавувал како пристап кон вокалите од преден ред. Денеска, спротивно на ова, *ј* во почетокот на зборот не се изговара пред *е* (како и пред *и*): *еден, есен, елен* и др. Денеска е *ј* факултативен глас во група од два вокала, од кои првиот е *и* или вториот *е*: *раки(ј)а, зна(ј)е* и сл. Значењето на зборовите не се засега во овие случаи од тоа дали *ј* ќе се образува или не. Тоа негово својство било спонтано сфатено во народниот говор и искористено за експресивна цел: при пеењето често се изговара *ј* пред почетното *о, у*, за постигање на своеобразен емоционален впечаток: *девојко, црно ле јоко; лична, јубава* и сл. Освен *ј*, уште само *х* во времето на своето губење се употребувало како факултативен пристап кон вокалите во почетокот на слогот. Тоа се случаи кога еден глас, место разликувачката функција, презема улога на споен елемент во гласовната низа. По тоа *ј* суштествено се одделува од другите консонанти и вокали. Тоа се одделува од консонантите и по својата фонетска природа, изговарајќи се како неслоговно *и*. Во народниот јазик во

секвенците *аи*, *ои*, *еи* на крајот на слогот се изговара само неслоговно *и (j)*: *знајш*, *волој*, *сѿреј*, *мој* (= *мои* и *мој*). Поради тоа се јавува таков изговор во некои народни говори и во случаите: *кáј ма (кáј има)*, *шó јма (шо има)*

**74.** По промените на кои се укажа овде консонантскиот систем во нашиот современ јазик го добил следниот облик:

| експлозивни | фрикативни | африкати | сонанти | полувокал |
|---|---|---|---|---|
| *ӣ ѿ к* | *в с ш (х)* | *ц ч ќ* | *н—н'* | |
| *б д ī* | *(ф) з ж* | *(ѕ) (џ) ѓ* | *м л—л'* | *ј* |
| | | | *р* | |

Ова е консонантскиот систем на нашиот литературен јазик и на повеќето народни говори. Во заграда се поставени оние фонеми кои можат да отсуствуваат во извесни народни говори, за што се дадоа нужните податоци погоре. За *ќ*, *ѓ* се спомена дека во некои говори треба да се интерпретираат како меки експлозивни гласови наспрема тврдите *к*, *ī*. Позначително отстапување од горната слика покажуваат некои говори во Солунско и неврокопскиот говор со тоа што имаат ред меки консонанти кои не се познати во другите наши дијалекти.

**75.** Некои консонантски спротивставувања се укинуваат во определена позиција во гласовната низа. На крајот на зборот (во пауза) се неутрализира противставувањето на звучните и безвучните консонанти, бидејќи во таа позиција автоматски сите консонанти се изговараат безвучно (*ӣаѿ* = *ӣаѿ* и *ӣад*, *луѿ* = *луѿ* и *луд*). Појавата е стара (се разбира, дошла до израз по губењето на еровите). Сп. **отьнѫть** Добр. ев., **кникь** Добреј. ев. **нощь** Лесн. пар. Опозицијата *л*:*л'* се неутрализира пред вокалите од преден ред (поинаку во некои северни говори). Во таа позиција се изговара автоматски *л'* (по фонетскиот карактер „полумеко" *л*): *бели* претставува мн. и од *бела* и од *бел'а (беља)*. Пред вокалите од преден ред се укинува во некои говори (велешкиот и др.) и противставувањето *к*:*ќ*, *ī*:*ѓ* (*куќи* мн. од *кука* и *куќа*, *лаѓи* мн. од *лаīа* и *лаѓа*).

**76.** Во развојот на нашиот консонантизам се забележуваат извесни процеси што опфаќаат повеќе гласови во еден правец на изменување. Појави со таков покомплексен карактер се: затврднувањето на меките консонанти, развивањето на африкати од струјни гласови и губењето на некои консонанти во интервокална позиција. Само првата од тие појави го засега строежот на консонантскиот систем како таков, бидејќи доведува до намалување бројот на консонантските фонеми. Другите две појави не причинуваат такви промени во системот, а ја засегаат честотата и распределбата на извесни консонанти. Во натамошното излагање ќе се задржиме прво на споменатите три појави во развојот на нашиот консонантизам, а потоа, каде што е нужно, ќе дадеме податоци и за промените на одделни консонанти и консонантски групи.

## ЗАТВРДНУВАЊЕ НА МЕКИТЕ КОНСОНАНТИ

**77.** Затврднувањето на меките консонанти е суштествена појава во развојот на нашиот консонантизам. Таа засегнала не само повеќе консонантски фонеми, ами имала одраз и врз некои промени во гласовната низа (в. § 17).

Словенските јазици се разликуваат по тоа дали ја зачувале и доразвиле корелацијата на меките и тврдите согласки од прасловенскиот јазик, или пак, обратно, ја редуцирале. Источнословенските јазици и полскиот спаѓаат во првата група. Чешкиот, словачкиот и јужнословенските јазици, со исклучок на бугарскиот, спаѓаат во втората група. Бугарскиот јазик со своето западно наречје во овој поглед оди со останатите јужнословенски јазици, меѓутоа во повеќето бугарски говори (источното наречје) корелацијата на меките и тврдите консонанти е зачувана така што по таа особеност бугарскиот се допира со источнословенската група. Во македонските дијалекти таква појава се забележува само на теренот што се допира со родопската говорна група — во неврокопскиот и серско-лагадинските говори. Инаку во македонскиот процесот на затврднување на консонантите има појдено понапред одошто во другите јужнословенски јазици, во кои тој се одвивал.

**78.** Фонетски меки или непарни меки во нашиот стар јазик биле консонантите *ш*, *ж*, *ч*, *ц*, *ѕ*. Извесни својства со нив делат и групите *шт̄*, *жд*. Бидејќи овие консонанти немале свои тврди парници, нивната мекост претставувала фонолошки ирелевантен признак. Промената на физиолошкиот карактер на тие гласови по таков начин не влијаела на нивното место во консонантскиот систем. Меѓутоа, таа била од значење во врска со извесни промени што ги предизвикувала во гласовната низа (в. § 59).

Овие гласови почнале рано да затврднуваат во некои говори, меѓу кои со сигурност можеме да ги вклучиме говорите од охридската област. Графиите шъдъ, отьцъ, мѫжъ и др. во старословенските текстови сведочат дека тие веќе во тој период затврднувале. Во врска со нивното затврднување стои и замената ѧ > ѫ зад тие гласови. Во говорите во кои замената на ѧ со ѫ претставувала резултат на фонетски процес, непарните меки консонанти се изговарале како тврди веќе кон 12 в. Исто така и замената *цѣ* > *ца*, *ѕѣ* > *ѕа*, засведочена во текстови од 13 в. укажува на затврднувањето на консонантите *ц*, *ѕ* (в. § 67). Како што гледаме, затврднувањето на овие консонанти причинува промени од асимилативен карактер врз следните вокали. Бидејќи истите појави се забележуваат и зад групите *шт̄* и *жд*, следува да заклучиме, независно од графиската страна, дека вториот елемент во нив се изговарал палатално во оние говори во кои и зад споменатите групи се вршеле асимилативни промени на вокалите. Сп. и денеска: *оīниште*, *свешча*, *межѕа* во повеќе говори и *оīниште*, *лужѓе* и сл. во реканскиот.

Затврднувањето на непарните меки консонанти не одело во сите говори едновремено. Во некои говори веројатно *ч* затврднало подоцна одошто другите консонанти од оваа група, судејќи по тоа што графијата чѧ е обична во текстовите од 13 в. Графиите чѣсъ, чѣша, жѣлость во Добр. ев. укажуваат на говор во кој овие консонанти биле меки (сп. *чес* во долновардарските говори, *чеша* во костурскиот). И денеска има говори (Солунско и др.) во кои *ч*, *ж* и *ш* се изговараат меко.

**79.** Мекоста како фонолошки релевантен признак се јавувала кај парните меки консонанти *л'*, *н'*, *р'*, што им се противставувале на тврдите *л*, *н*, *р*. Ова противставување се користело за разликување на значењата на зборовите. Покрај овие опозиции, постоела и опозицијата *с:с'*, но нејзината функционална стојност во ст. сл. била сосем незначителна, зашто мекото *с* се јавувало само во формите на заменката **вьсь**. Како што покажува графијата **поразѧ** Мак. ев. (место **поражѫ**) мек изговор на забните консонанти кон 12—13 в. можел да се добие во прво лице едн. од презентот кај глаголите од IV гр. поради аналошкото преобразување спрема изговорот **молѧ, творѧ, коупѧ** и сл. Но тој бил брзо отклонет речиси во сите наши говори, по истиот оној начин по кој станало отклонувањето на меките усни консонанти (в. подолу).

Затврднувањето на меките гласови што влегувале во споменатите опозиции со своите тврди парници, се разбира, го засегало самиот консонантски систем како таков неговите различителни можности. Кон 12 в. гласовите *л'*, *н'*, *р'*, *с'* го предизвикале во повеќе дијалекти преодот *ѫ>ѧ*: **молѧ, конѧ, зарѧ, всѧ**. Гласовите *р'*, *с'*, тогаш уште меки, како што ни сведочи оваа промена, веројатно наскоро затврднале во повеќето наши говори. Точни податоци за времето кога тие совпаднале со своите тврди парници немаме. И *л'* и *н'* биле зафатени од процесот на затврднување. Со оглед на тоа дека во врска со тие гласови се јавуваат извесни посложени појави, ќе го разгледаме секој од нив одделно (за *ќ*, *ѓ* в. § 99—106).

**л'. 80.** Мекото *л* се добило во прасловенскиот со т. н. старо јотување: 1. *l+j>l'*: **volja>vol'a;* 2. во група *усӣен +j*: **kupjǫ>kupl'ǫ*, **korabjь>korabl'ь*, **zemja>zeml'a*, **lovjǫ>lovl'ǫ* (тоа е т. н. епентетско *л*).

Една важна појава, што меѓу јужнословенските јазици го зафаќа македонскиот и бугарскиот, е губењето на епентетското *л* пред морфемите (во коренот на зборот тоа не се губело: *ӣлука* и др.). Веќе во старословенските текстови е одразена таа појава. Сп. во нив: **корабь** покрај **корабль**, **на земи** покрај **на земли** и сл. Поновите текстови по традиција го бележат епентетското *л*, но во живиот говор тоа било загубено. Графиите во кои имаме престаравање

во бележењето на тоа *л*, како дръзновлениє место дръзновениє (Охр. ап.), прославлѧтъ м. прославѧтъ (Болон. пс.), го потврдуваат тоа. Мак. ев. ни дава ред примери без епентетско *л*: любѣ (1 *sg. praes.*), възлюбенъ, ославенъ, прѣставениѥ, корабѣ, земѣ, земѧ итн.; в. и подолу. Изговор со епентетско *л* среќаваме денеска во одделни зборови во северните говори: *сабл'а* и др., каде што е тоа разбирливо поради контактот со српските говори. Инаку е уште тој изговор зачуван во некои топоними: *Дивле* (Скопско), *Годивле* (Крушовско), сп. *Годивје* (Дебарца).

При губењето на епентетското *л* мекоста се пренесла на претходниот устен консонант. Така се добиле меки гласови *й'*, *б'*, *в'*, *м'*. Зад нив се вршела замената *ǫ̈* > *ę* (коупѧ, любѧ, земѧ и сл.), што и ни потврдува дека кон 12 в. во нашиот јазик тие гласови навистина се изговарале меко. Меѓутоа, тие не треба да се интерпретираат како посебни фонеми, ами како меки варијанти на *й*, *б*, *в*, *м*, кои се јавувале пред предните вокали, главно пред *ä*. Тие не се задржале долго како такви, ами или преминале во соодветните тврди варијанти или се разложиле во група од *усѿен* + *ј*, што зависело и од извесни морфолошки фактори, бидејќи тие се јавувале на границата на морфемите. Сп. *осѿава*, *йойрава*: *осѿавјаѿ*, *йойравјаѿ* (охридскиот говор), *земја* и сл. На такво разлагање на *усѿен* + *ј* укажуваат некои графии од текстовите од 13 в. Графијата земиѫ ја среќаваме во Бол. псалтир. Покрај неа, во Мак. ев. имаме повеќе такви примери: на коупиѫ своѫ, ис корабыѫ, корабыю, аврамиѫ, капыѫ (*nom. pl.*), древъє, древыє (< древлиє). Според тоа, бележењето земѣ, земѧ во истиот текст му одговара на еден изговор што веќе се истиснувал. Новиот изговор го претставува бележењето земиꙗ, (зе)миѫ, во кое се одразува морфолошката адаптација на именките од ж. р. на *-ä* (меката промена) кон оние на *-а* (тврдата промена).

Губењето на епентетското *л* било потстакнато од морфолошката аналогија (затоа, бидејќи не се работело за регуларна гласовна промена, тоа и се зачувало, како што се спомена, во некои топоними, незасегнати од дејството на таква аналогија). Тоа се гледа најдобро кај глаголите од *и*-група. Формите како любѣ (од люблѭ), ославенъ (од

ославлѥнъ) настанале во резултат на стремежот за отклонување на фонетските отстапувања во промената на глаголите од *и*-група. Всушност, ова е само една проjава на тоj стремеж, коjшто инаку засега и ред други случаи (сп. го израмнувањето *рекѫ* > *реча(м)* — *речеш(и)* — *речат* < *рекѫть)*. Тоj го засегнал рано мекото *л* и во минатиот пасивен партицип каj глаголите како молити, хвалити: молѥнъ > моленъ, хвалѥнъ > хваленъ (в. § 114, 3). Со сето тоа се намалува честотата на мекото *л* во нашиот jазик. Потоа, *л'* било опфатено од процесот на затврднување.

**81.** Познато е дека, освен во тесниот поjас на северните говори во кои е тоа уште палатален глас, *л'* преминало во венечен глас, во т. н. полумеко *л*, еднакво по изговор со *л* пред вокалите *е*, *и*. Меѓутоа во еден опсег наши говори процесот отишол уште понатаму и старото *л'* наполно затврднало: *луѓе*, *клуч*, *постела*, *недела*. Ова затврднување станало во прилепскиот и велешкиот говор, проникнуваjќи негде-годе и во периферните области на соседните со нив говори. Овоj изговор во централна Македониjа е од сите страни ограничен со изговорот на полумеко *л* (*л'уѓе*, *постел'а* и сл.). Имаме значи едно jасно обележено огниште во кое се добил краjниот резултат од процесот на затврднување на мекото *л*.

Полумеко *л* сепак постои и во системот на прилепскиот и велешкиот говор, но исклучиво во заемки, од кои наjголемиот броj отпаѓа на турцизми: *пел'те*, *бол'ме*, *дил'бер*, *бел'а* итн. — па во некои зборови примени во ново време од европските jазици: *пел'уш*, *пол'ка* и др. Постоењето на два слоjа зборови во овие говори — стари, со затврднато *л* и нови со *л'*, примени главно од турскиот jазик, повлекува една jасна хронолошка граница: затврднувањето на мекото *л* се извршило во нив пред идењето на Турците, односно пред навлегувањето на турцизмите со полумеко *л* во нашиот jазик. Во случаjов турскиот jазик извршил едно важно влиjание врз нашиот консонантски систем. Во говорите каде што веќе била уклонета опозициjата *л*:*л'* (прилепскиот, велешкиот), таа наново се воспоставила преку полумекото *л* во турските заемки (сп. *бела*: *бел'а)*. Од друга страна, во говорите каде што процесот на затврднување на мекото *л* уште се наоѓал на степенот

со полумек изговор на тој глас, неговото натамошно одвивање било задржано со навлегување на бројни заемки од турскиот јазик со таков изговор. Така се случило што преминот кон тврдо *л*, доживеан во прилепскиот и велешкиот говор, да се ограничи на своето првобитно огниште. Денеска затврднувањето на полумекото *л* е забележено како процес во кратовскиот говор и во некои други локални говори во источна Македонија. Таму тоа, се чини, наоѓа подбуда во преминот на тврдото *л* во *у̯* (*воу̯* > *вол* и сл.), една појава што во ново време ја познаваат доста говори. Тој премин, поместувајќи го изговорот на *л*, дава можност да се поместува и изговорот на *л'* кон поранешното место на *л* (случај на гласовни промени во „синџир").

**82.** Меко *л* добиено со ново јотување (*љј*>*лј*>*л'*), како што имаме во српскохрватскиот јазик, се среќава денеска кај нас само во северните говори. Во западните говори, каде што имаме изговор *зел'је*, *седел'је*, *тӣл'је*, *крил'је* и сл., ново јотување на *ј* не се вршело. Да беше поинаку, ќе се добиел изговорот: *зеле*, *седеле* и сл. Во горните случаи имаме, пред *ј*, позиционо обусловен изговор на *л'*. Од истото ова произлегува дека и во грцизмите *зил'је*, *ил'јада* (за разлика од долновардарското *ил'адо*) изговорот без слевање на *л* и *ј* во меко *л* е во овие говори стар. Инаку велешкото *босилок* (во Прилепско: *босилек*) покажува дека во стари заемки со меко *л* се извршило неговото затврднување, сосем онака како што и би се очекувало. Во нашите источни говори, во кои се изговара *зеле* (за *зел'је*) може да се претполага дека новото јотување било извршено, па се добило потоа полумеко *л* пред *е*, ако воопшто во времето на слевањето на *л*+*ј* сè уште имало палатално *л*.

И така, по сите промени што станале, опозицијата *л*:*л'* е сепак задржана во нашиот јазик (изменета е само фонетската реализација на *л'*). Од фонолошка гледна точка е важно тоа дека таа опозиција се неутрализира пред вокали од преден ред. Така, формата *бели* може да се толкува подеднакво како множина од придавката *бела* и од именката *бел'а*. Пред вокалите од преден ред се изговара во нашиот јазик полумеко *л*. И овде исклучок прават

северните говори, во кои, како и во српскохрватскиот, покрај *ли*, *ле* се можни и секвенците *л'и*, *л'е* (*мол'иш* и сл.).

**83.** Дека мешањето со другојазично население придонесувало за извесни фонетски па и фонолошки поместувања, во противставувањето *л:л'* во нашиот јазик, можеме да тврдиме врз основа на појави што се забележуваат денеска на теренот. Така во битолското село Ореово веларното *л* се заменило со еден посебен спирантен глас од родот на γ. За нашето уво тој глас звучи како *j*, меѓутоа говорителите добро го разликуваат, на пример, изговорот *јајца* од *γајца* (< *лајца*). Гласот γ е карактеристичен за говорот на Власите-Фаршериоти, и овде секако се работи за промена настаната при асимилирање на влашкото население, кое во својот јазик го немало веларното *л*. Во Тиквешко се забележува напредување на еден процес на отклонување на споменатата опозиција со тоа што како фонетска замена за *л* и *л'* се јавува едно *л* „средно" меѓу нив. И овде се чини дека првобитната подбуда е дојдена од мешањето со влашко население, но за оваа појава уште немаме попрецизен опис и податоци наполно проверени на теренот.

**н'. 84.** Мекото *н* се добило во прасловенскиот јазик од групата *nj* (старо јотување): *kon'ь*, *ban'a*, *n'ego* и др. Мекото *н* се добило и во поново време, со новото јотување. Услов за тоа јотување се создал во групата *-нъј-* по губењето на еровите: *носен'е*, *молен'е* и сл. (од постарото *моленьје* и сл.). Немаме можност да установиме поточно во кое време се извршило новото јотување.

Нашите дијалекти, пак со исклучок на северните, се делат во овие групи спрема тоа како е изразен во нив процесот на затврднување на *н'*:

1. Во едни наши дијалекти затврднало старото *н'*, освен во некои случаи на границата на морфемите: *нег̄о*, *нива*, *книг̄а*, *ог̄ан* и др. Новото *н'* во нив или се чува или се наоѓа во процес на затврднување: *носен'е* — *носејн'е* — *носејне* и др. Тоа е главно состојбата во групата на централните и долновардарските говори. Треба да се забележи дека во некои говори во Костурско новото јотување не се извршило: *носење*, *јагење* и сл.

2. Во други дијалекти *н'*>*н*, независно дали се развило по старото или по новото јотување: *нешо*, *носене* и сл. Таква е состојбата во некои источни говори (струмичкиот, кукушкиот и др.).

Во првиот случај старото *н'* затврднало пред да се создаде ново *н'*. Во вториот случај имаме говори во кои мекоста на старото *н'* се чувала подолго време, односно не била загубена во времето кога се образувало ново *н'*. Затврднувањето на *н'* станало во тие говори подоцна и, се разбира, се извршило по ист начин во сите случаи, независно од потеклото на *н'*. И природно е да очекуваме дека во источните говори мекоста на консонантите се чувала подолго време: во некои говори во Пиринска Македонија таа е и денеска карактеристично својство на консонантскиот систем, што се поврзува со истото тоа својство на бугарските говори.

**85.** Во западните говори, во кои старото *н'* затврднало пред да се создаде новото, би требало според тоа да имаме еден период кога *н'* било загубено од консонантскиот систем. Меѓутоа, веројатно до тоа не дошло поради влијание од посеверните говори што налагало да се „обновува" изговорот на некои зборови со *н'*. На таква претпоставка нè наведува фактот што изговорот *кон'*, *бан'а* е и денеска познат во западна Македонија или во некои говори до скоро бил обичен. Изговор *кон*, каков што би очекувале, е познат во некои говори на југ (преспанскиот, костурскиот), како и во дел од источните говори (малешевските, штипско-струмичките и др.).

Некои говори што го чуваат *н'* во системот (велешкиот) покажуваат нефонетско заменување на *н* со тој глас на крајот на овие зборови: *шрон'*, *лимон'*, па и *слон'* (м. *слон*). Во случаите како *корен'*, *камен'*, *ремен'* имаме наслон на формите за збирна множина *корен'е камен'е*, *ремен'е*. Секако тоа дало почеток и за установување на изговорот со *н'* и во другите случаи.

**86.** Процесот на затврднување на *н'* се појавува и во најново време во повеќе говори што го имаат тој глас добиен по новото јотување (во одделни случаи, како *кон'*, *бан'а*, и по старото, за што се кажа погоре). Тоа затврднување оди по пат на антиципација на мекоста, премину-

вајќи ги овие фази, што денеска можат и да сосуштествуваат во одделни говори: *носен'е>носејн'е>носејне.* Процесот не е стар. За крајот на 18 в. тој ни е засведочен во графијата *коини (којни<кон'и)* од еден запис во евангелие од ман. Слепче (1780 г.). Денеска во говорниот појас што го опфаќа Прилепско, Битолско, Преспанско и Охридско тој процес има напреднато, така што во говорот на младата генерација, особено во градовите, е пообичен изговорот *носејне* и сл. Мекото *н* му устојува на овој процес уште добро во морфемите *-ин'а, (и)н'е: йолин'а* (и *йолина*), но сè уште обично: *йланин'е.* Преминот *н'>јн* е познат и во други говори освен споменатите (долновардарските).

## АФРИКАТИ ОД ФРИКАТИВНИ СОГЛАСКИ

**87.** Развивањето на африкати од фрикативни согласки е една појава карактеристична за повеќе македонски говори. Во постарите текстови, меѓутоа, таа не е одразена, така што не можеме поблиску да ја следиме во нејзиниот развој.

Се забележуваат овие премини: *с>ц, з>ѕ, ш>ч, ж > џ.*

Звучните африкати се развивале од соодветните струјни гласови во позиција зад сонант. Така *ѕ* се слуша во случаи како *солѕа (солза), молѕам (молзам).* Наклоноста да се изговара *ѕ* м. *з* зад сонанти е изразена во нашиот народен говор и во изговорот на некои туѓи зборови примени во ново време: *бенѕин, менѕа.* Замената на *з* со *ѕ* не се ограничува само на позиција зад сонант. Но тоа е појава што ќе ја разгледаме посебно на друго место (в. § 96). Од *ж* се добило *џ* во овие случаи, исто зад сонант: *йолџав, долџина.* Во сите приведени случаи изговорот со *ѕ, џ* не е наполно обопштен, ами се јавува во говорите наспоредно со постариот изговор. Посебен развој имаме во охридскиот говор каде што *ж>џ* е обично пред наставките *(ноџе, шилеџе).* Тоа стои во врска со чувањето на *ѕ* пред наставките во истиот говор (в. § 95).

Незвучните африкати се развивале зад експлозивни безвучни гласови (поретко во почетокот на зборот и пред

нив). Сп. *с>ц: пци, пцовиса, тепција, Алекца, декца* и сл. Ваков преод настанал и во наставката *-ски*, која во обликот *-цки* се јавува зад основа што завршува на консонант: *српцки, бугарцки, македонцки* (инаку зад вокал: *кически, тетоски*). Преодот *ш>ч* се јавува во почетокот на зборот: *пченица, пченка, пчошки* (од **псошки*, преку **пшошки*). Пред *к* тој станува во зборовите: *чкрта (шкрта), чкрипи (шкрипи), чкрапла (шкрапја), чколија (школија<сколија), чкорка (шкорка)*. Во средината на зборот *Групче* од постарото *Групше (Грубше)* е можеби единствен пример за *ш>ч*. Заправо група од *експлозивен + ш* скоро и не се среќава во средината на зборот. Сп. *декшава,* што како глаголска форма се опира секако на *блошава, грешава* и сл.

Незвучните африкати се добиле во овие случаи по тој начин што експлозивниот консонант вршел асимилативно дејство врз соседниот фрикативен консонант, та и при неговото учленување се јавувала задршка на воздушната струја. Тоа и го изменувало фрикативот во африкат. Во случаите како *солѕа, полџав*, т. е. кога се развива звучен африкат, поскоро се работи за појава на вметнување на консонантски елемент во преодот од местото на образување на првиот кон местото на образување на вториот консонант. Тој елемент се јавува како посебен глас на пример при преодот *зр>здр (зрел>здрел)*. Во случаите како *солѕа, полџав* тој влегува во составот на африкатот како негов експлозивен дел.

Како што рековме, појавата што ја разгледуваме е широко распространета во дијалектите. К. П. Мисирков, сакајќи да му даде на својот јазик во што поголема мера „македонска боја“, ги усвојува резултатите на таа појава. Таа е застапена и во насловот на неговата книга „За македонцките работи“. Во нашиот литературен јазик таа е одразена во мала мера. Усвоено е: *пци, пченица, пченка* и др. Меѓу балканските јазици, оваа појава ја познава особено албанскиот јазик. Треба да забележиме дека појавата е одразена во словенската топонимија во Грција: *Vodencikón, Koncikón, Smporckón (Zborcko), Sélcka* и др.

## ГУБЕЊЕ НА СОГЛАСКИ ВО ИНТЕРВОКАЛНА ПОЗИЦИЈА

**88.** И оваа појава засега повеќе гласови. Некои консонанти се губат во интервокална позиција само во одделни случаи. Сп. *кога*>*коа*, *како*>*ко*[a], *водица*>*војца*, *извадам*> *изваам*, *изедам*>*изеам*, *дојдам*>*доам*, *ӣресечам*>*ӣреечам*, *ӣреѓеска*>*ӣрееска*, *не можам*>*не моам*, *лажица*>*лајца* и др. Во говорите каде што станува губењето на консонанти во горните примери, едни од тие примери се обопштени и нормални (*војца*, *изваам*, *изеам*, *лајца* — во прилепскиот говор), додека другите се јавуваат покрај формите со зачуван консонант и се карактеристични за брзиот говор. Во самостојно прашање иде само *каде*, *коīа*, зашто тогаш тие прилози се посебно логички акцентирани. Според тоа. темпото на говорот треба секогаш да се има предвид при опишувањето на условите при кои станува губење на консонанти во интервокална позиција.

Поопфатна појава е губењето на *ј*, *в* и *х* меѓу два вокала. Бидејќи губењето на *х* произлегува од подруги причини, зашто се појавил стремеж, таа фонема да се отклони воопшто од системот, ние ќе се задржиме на него посебно понатаму (в. § 107—112).

**89.** Губењето на *ј* меѓувокално го забележуваме веќе во стариот период на нашиот јазик. Така било, на пример, во сложената придавска промена, при што по губењето на *ј* станувале асимилации и контракции на вокалите во непосреден допир (в. § 20). И во поново време се губи *ј* во нашите говори, во едни повеќе, во други помалку: *сӣојам* >*сӣоам*, *Сӣојан*>*Сӣоан*, *ӣрајам*>*ӣраам*, *ӣаја*>*ӣаа* и сл. Интересен случај претставува губењето на *ј* во синтагмите како *осӣај ја*. Промената се одвивала вака: *óсӣај ја*> *óсӣаја*>*óсӣаа*. Ако е целоста двосложна, *ј* не се губи: *дáј ја*>*дáја*. Одовде гледаме дека *ј* се губи во тросложна акцентна целост, во слог оддалечен од акцентот, додека тоа се чува непосредно по акцентот на вториот слог од крајот. И ова, т. е. должината на зборот, треба да го издвоиме како еден од условите што влијаел при губењето на некои консонанти во интервокална позиција. Истиот тој однос го забележуваме, на пример, при губењето на *д*

во *ѝзваам* наспрема двосложното *ва̀дам*, во кое *д* редовно се чува. Тој однос ќе го забележиме подолу и во врска со губењето на *в*.

**90.** Одделни случаи на губење на интервокалното *в* им се познати на сите наши дијалекти, особено во брзиот говор: *йравам*>*йраам* и др. Меѓутоа, само во западното наречје тоа претставува покомплексна појава. Губењето на интервокалното *в* е една од карактеристиките на западното наречје скоро во целост, зашто пред таа појава устојуваат само галичкиот говор и градскиот велешки говор (тој во овој поглед оди со соседните источни говори).

Во западното наречје *в* се губи во повеќе одделни зборови и пред повеќе наставки. Сп. *чоек*, *биол*, *неола*, *ѓаол*, *глаа*, *шоа*, *йоеќе*>*йојќе*, *гоедо*, *јаор* и др.; кај глаголите: *коам — којш*, *йраам — йрајш*, *забаам — забајш* итн.; во наставки: *-вина: йолојна*, *смрекојна*, *убајна*; *-вица: суројца*, *кайајца*, *црнејца*; *-вец: шргоец*, *вдоец*; *-ва: осноа*, *суйраа*, *смрдеа*; *-вишше: зимоишше*, *чудоишше*; *-вен: олоен*; *-виш: лекоиш*, *жалеиш*; *-ови*, *-еви* (наставка за мн. од м. р.): *деној*, *ножеј* и сл. Потоа кај тросложни и повеќесложни придавки на *-ов*, *-ав*, *-ев*: *гошов — гошоа*, *улав — улаа*, *Пешрев — Пешреа* итн.

Меѓу одделните западни говори постојат извесни мали разлики во однос на некои случаи на губење на *в*. Така изговорот *неесша (невесша)*, *дејче (девојче)*, *йоели (йовели)*, *жиош (живош)* не е општ за сите тие говори, ами се среќава само во некои од нив, во западниот и југозападниот дел на ова наречје. Губењето на интервокалното *в*, под влијание на западното наречје, се забележува и во леринскиот говор.

**91.** Оваа појава го зафатила западното наречје во релативно ново време. При крајот на 15 в. во грчки запис од охридската црква Константин и Елена се забележени со *в* имињата на селата и месностите *Леско(в)ец*, *Велесшо(в)о*, *Кане(в)о*, *Трно(в)о*, *Лакочере(в)и*. Бројни примери со зачувано *в* среќаваме во турските пописни девтери од 15 в. Записите од Слепченскиот кодик од 16 в. не укажуваат на губењето на *в*, додека во записите од истиот споменик од 18 в. веќе наоѓаме примери со загубено *в*: *Кругиеани*, *Лескоец*. Сп. и во Трескавечкиот кодик наспо-

редно бележење: *Ореховец — Орехоец* (запис од 18 в.). Тоа значи дека процесот можел да дојде до израз кон 17 в., а во 18 в. уште имало случаи на двоен изговор. Интересно е дека и во албанскиот, во обликот на некои словенски топоними и заемки, немаме губење на *в*: *Nepravišta, Polovina, Posnovišta*; *moravicë, kovač*. Сепак во реонот граничен со Охридско и со басенот на Црн Дрим среќаваме такви случаи: *Langaica, Deolani*.

**92.** Најпогоден услов за ослабување на интензитетот на *в* било неговото соседство со вокалот *о*. Затоа е и најобично губењето на *в* во таква позиција. Инаку, по правило *в* не се губи ако се наоѓа зад *у*, *и*, а обично останува и зад *е*: *чувам*, *дувек* и сл.; *нива*, *боливач*, *брлива* и сл.; *врева*, *йокревам*, *девер*, *найиревар* и сл. Се разбира има исклучоци од ова: *биол*, *жиой* (зад *и*, но во соседство со *о*), *неесйа*, во наставките *-ејца*, *-еи*. Зад *а* се чува *в* во доста случаи: *крава*, *мрава*, *кавал*, *шавам* итн. (примери на неговото губење зад овој вокал в. погоре).

И така, вокалот *о* спомагал да се развие неинтензивен билабијален изговор на *в*, којшто му претходел на неговото полно губење: *невола*>*неwола*>*неола*. Во редиците како *суровица — кайавица — црневица* според тоа најпогодни услови да се загуби *в* имало во завршокот *-овица*. Оттука навикот за изговор без *в* полесно се пренесувал и на завршоците *-авица*, *-евица* и сл.

Меѓутоа, како што покажува односот *нов — нóва* наспрема *ӣóйов — ӣóйоа*, важен услов за губењето на *в* е повеќесложноста и местото на акцентот. Непосредно по акцентот на вториот слог од крајот *в* овде се чува, додека во слог оддалечен од акцентот се загубило. Имаме однос аналоген со оној што го забележавме погоре во случаите: *óсйај ја*>*óсйаа*, *ѝзвадам*>*ѝзваам*. Имајќи го ова предвид, треба да водиме сметка за тоа дека некои инаку двосложни зборови во говорната низа во западното наречје влегуваат често во трисложни акцентни целости. Сп. *ӣлáа*, *чóск*, *йрáам*, но: *нá ӣлаа*, *óд чоек нá чоек*, *нáйраам* и сл. Се разбира дека во овие целости се улеснувало губењето на *в*, бидејќи тоа доаѓало во повеќесложна целост.

Посебен случај во однос на акцентот претставуваат повеќесложните зборови од тӣпот *суро́вица*, *ӣоло́вина* и сл. Во таквите зборови се загубило *в* непосредно по акцентот. Меѓутоа, акцентот врз третиот слог од крајот се одликува во западното наречје со поенергичен удар на воздушната струја, отколку што е случај со акцентот врз двосложни целости. Последица на тоа својство на третосложниот акцент е и метатезата на гласовите во вакви случаи во некои западни говори: *воде́ница*>*водѐјнца*, *ӣче́ница*>*ӣчѐјнца*. Силниот акцент врз третиот слог го причинува по таков начин слевањето на двата слога во еден, при кое се создава нагорен дифтонг *еј*. По суштност иста појава имаме и при преодот: *суро́вица*>*суро́јца*, *ӣоло́вина*>*ӣоло́јна* и сл., олеснет притоа од неинтензивниот изговор на *в*.

По таков начин ги набележавме основните услови при кои се одвивало кон 17—18 в. губењето на *в*: повеќесложноста на зборот, дејството на *о*, позицијата на *в* во слог подалечен од акцентот или во слог непосредно по силниот третосложен акцент. Исто така не треба да се заборава ни тоа дека губењето на консонантите во интервокална позиција станувало полесно во брзиот говор и во зборови што особено често се употребуваат.

**93.** Губењето на *в* интервокално е честа појава во јазиците. Ја познаваат како дијалектна појава и некои други словенски јазици (ја имаме, на пример, во некои црногорски говори). Во романските јазици интервокалното *в* исто се губело. Губењето на консонанти во интервокална позиција (γ, β, δ) е застапено со различна регуларност во одделни грчки говори. Таа појава е многу карактеристична и за албанскиот јазик, во кој ги зафатила сите звучни експлозивни согласки. Може да се претполага дека и меѓујазичниот контакт во балканската средина придонесол за губењето на консонантите во интервокална позиција во нашиот јазик. Во секој случај, како што можевме да видиме во однос на *в*, процесот се одвивал во западното наречје во извесни рамки што ги поставувала гласовната структура на тоа наречје.

**94.** Како релативно нов процес во нашиот јазик губењето на интервокално̀то *в* дава можност да се следи јасно дејството на граматичката структура врз одвивањето

на фонетските промени. Се забележува дека губењето на *в* наоѓа пречки во извесни морфеми. Се работи, прво, за наставката *-ва-* со која во повеќе случаи се изведуваат несвршени глаголи. Иако се дадени сите фонетски услови за губење на *в* во нејзиниот состав во случаите како: *избровам — изброваш, постовам — постоваш* и сл., тоа тука никогаш не се губи, зашто во 1 л. едн. би настанала омонимија со соодветната форма од свршен вид *(изброам, постоам)*. Наспоредни форми со и без *в* во таа наставка наоѓаме кај глаголите изведени од основа на *-а: направам — праваш* и *направам — напраш, оставам — оставаш* и *остаам — остааш*. Никогаш не се губи *в* и кај глаголите изведени од основа на *-и* (позицијата зад *и* и инаку е најмалку засегната од губењето на интервокалното *в*): *покрива, засипва* и сл. Треба да укажеме на тоа дека, што се однесува до 3 л. мн. во презентот и имперфектот, и еден дополнителен фонетски чинител придонесувал за закрепувањето на *в*, именo стремежот да се избегне соседството на три вокала *(направаат, оставаат)*. Чувството за тоа дека *в* е конституент на една морфолошки значима единица било причина и за тоа што тој глас се чува обично и во членските форми *-ва, -во, -ве: женава, детево, жениве*. Форми со загубено *в* можат да се чујат *(женаа, детео, жение)*, но тие се карактеристични за некои селски говори во западна Македонија. Така во прилепскиот говор таа особеност се осознава имено како одлика на говорот на селаните, за разлика од говорот на граѓаните, во кој губењето на *в* во членските форми не е обична појава. Морфолошкиот чинител придонесува по таков начин, поставувајќи ѝ извесни граници на дадената фонетска промена, да се јават две варијанти на некоја форма (сп. *женава: женаа)*, кои едновремено се употребуваат во рамките на ист говор. Меѓутоа, во определена општествена ситуација, секогаш е можно да дојде до израз еден фактор на избор меѓу двете можности, којшто доведува до тоа, алтернативата да се искористи за целите на социјалната диференцијација на говорот.

Во врска со губењето на интервокалното *в* во западномакедонското наречје можат да се посочат и некои примери што го покажуваат воздејството на стремежот да се избегне

омонимија на одделни лексички единици, како и воздејството на чувството за етимолошката врска на дадени зборови. Така, чувањето на *в* во глаголот *давам — давиш* (покрај *удаам — удаиш, удаеник*) се должи секако на стремежот да се избегне незгодната омонимија со глаголот *даам — даиш* (*дадам — дадиш*). Јасната етимолошка врска со зборовите *здрав, здравје* го спречува губењето на *в* во *оздравам, оздравен*. Обратно, поради тоа што веќе не се чувствува таква врска со зборот *īлаа*, *в* се чува во глаголите *наīлавам* (*чорап*), *īлавам*, но затоа имаме од друга страна *ошумоīлаам*, каде што врската по значење е сосем јасна.

Губењето на консонантите во интервокална позиција е, како што видовме веќе, во ново време значаен чинител за некои промени на вокалите во непосреден допир, во резултат на кои во извесни дијалекти се дошло дури и до преустројство на самиот вокален систем.

## ЗА ОДДЕЛНИ КОНСОНАНТИ

**s. 95.** Гласот *s* се развил во прасловенскиот јазик од *ī* по втората и третата палатализација. Сп. ст. сл. **ɛоѕѣ**, **ɛоѕи**, **ѕвѣзда**, **кънѧѕь** и др. Ова старо *s* почнало рано да се заменува со *з*. Веќе старословенските текстови даваат ред примери за таа замена: **ɛози**, **кънѧзь** и сл. Преодот *s*>*з* пред наставките бил предизвикан од стремежот да се постигне израмнување во алтернациите на веларите. Според **доухъ — доуше — доуси** се повело и **ɛогъ — ɛоже — ɛози** (<**ɛоѕи**) и сл.

Меѓу нашите говори посебно место има во овој поглед охридскиот говор, како и некои други говори во западна Македонија на линијата Гостивар — Кичево — Охрид — Костур, во кои се задржала и до денеска неизменета алтернацијата *ī:s*; сп. *йолоī — йолоsи*, па пренесено и на случаите: *йреснек — йреснеsи*, *дирек — диреsи* и сл., во кои крајното *к* се обнесува како *ī*, што е резултат на неутрализацијата на консонантите по звучност на крајот на зборот. Во другите наши говори таа алтернација се изменила во *ī:з*, а тоа скоро да значи дека прасл. *s* во нив се загубило уште во стариот период (сепак имало одделни

случаи да се задржал изговорот на старото *s*, на пример во зборовите ѕвѣзда, ꙗѕа, до појавата на новото *s*).

**96.** Ново *s* се развило во нашиот јазик од *з* во извесен број случаи. Појавата е стара, засведочена веќе во старословенските текстови. Еден пример за преодот *з*>*s* наоѓаме во Асемановото евангелие: проѕѧбе. Во Синајскиот псалтир имаме: топаньѕиѣ, во Мариинското евангелие: велъѕѣволѣ — со *s* м. *з* во два туѓи збора. Помногубројни примери со ново *s* ни предлагаат текстовите од 12—13 в. Така во Охридскиот апостол се среќава: ѕвѣръ, ѕвѣрие, ѕѣницѫ, ѕвѧцаѫ, ѕвѣнѧще, ѕиждѫ. Во Болонскиот псалтир: ѕвѣрь, ѕиждѫ, ѕѣница, погрѧѕѫ, тѹмпанѕии. Во други споменици од 13 в. се наоѓаат и други такви примери: проѕѧбнѫти, ѕеленъıи, юѕеро, омраѕа, ѿврѕе сѧ, ѕевгелие, ѕивгаръ. Повеќе од приведените случаи се среќаваат со *s* и денеска во нашите народни говори. Сп. *sвер*, *sвечи*, *sвони*, *sуни*, *sug*, *sugа*, *sемне*, *esеро*, *sевїар*.

Списокот на примери со ново *s*, добиено од *з*, можеме да го зголемиме уште со некои од нашите современи говори: *sвиска*, *Spse*, *sрцки*, *sрцала*, *naśpe*, *ĭанsало*, *sенsер*, *sиври* и др. Во некои говори се вели и *sемна* (Дебарско) место обичното *земја*.

Во почетокот на зборот станал обичен во нашиот јазик изговорот *sв-*: *sвезда*, *sвер*, *sвиска*, *sвони*, *sвечи*, а во средината на зборот е обична групата *-нs-*: *јанsа*, *ĭанsало*, *sенsер* и др., па затоа е разбирливо што во народниот изговор таа ја заменува групата *-нз-* во туѓи зборови примени во ново време: *бенsин*, *менsа*. За тоа, како и воопшто за преодот *з*>*s* зад сонанти *(солsа, молsам)*, стана веќе збор (в. § 87). Сепак сите овие услови не ја објаснуваат појавата на новото *s* во целост. Заправо, таа појава и нема регуларен карактер. Отаде се чини оправдана претпоставката дека новото *s* во македонскиот јазик се должи на аромански влијание. Имено во ароманскиот *dz* е обичен глас, добиен со палатализација на латинското *d* пред вокали од преден ред *(dzatse*<*decem* „десет“*)*. Оваа претпоставка наоѓа поткрепа и во фактот што ново *s* се јавува и во украинскиот, каде што пак бил од значење контактот со романскиот јазик. И така, новото *s* би било резултат на пренесување на извесни изговорни навици од ароман-

скиот во нашиот јазик, прво во словенскиот говор на Ароманите, а после и во говорот на самото словенско население. Бидејќи појавата е стара, таа би сведочела за еден од најраните контакти меѓу аромачскиот и нашиот јазик.

Процесот на губење на старото *s* бил прекратен така со дејството на тоа влијание. Старото *s* се загубило во нашите говори пред наставките (поинаку во охридскиот), но во одделни случаи, како *sвезда*, *јанsа* тоа се затврдило под споменатото дејство, па гледаме дека дури и изговорот *sв-*, *-нs-* се распространил на повеќе случаи.

**97.** Како што веќе се спомена порано, галичкиот говор се разликува од другите наши говори по тоа што е во него загубено *s*. Во говорите во кои *s* останало во системот, под дејството на еден надворешен фактор, системот на африкатите останал несиметричен сè дури преку заемки од турскиот јазик не се усвоила во него фонемата *џ*. Денеска, иако функционалната вредност на *s* е заправо повеќе од незначителна, ние го чувствуваме како нарушување на нормата изговорот со *з* на неговото место. Иако не можеме да посочиме еден пар зборови што би се разликувале само по противставувањето *s*:*з*, гласот *s* устојува пред замена, бидејќи е вклучен во важна корелација. Односот *ц*:*s* се чува поради тоа што е корелативен со односот *ч*:*џ* и понатаму со целата редица соодветни односи на незвучни наспрема звучни консонанти.

**ф. 98.** Тоа не е стар словенски глас. Во нашиот јазик се добило *ф* преку заемки прво од грчкиот, а после од турскиот јазик.

Во прво време *ф* се адаптирало кон словенскиот изговор како *п*. Сп. *Ничӣур* (име на село во Река; од личното име *Никифор)*, *Сӣеӣанци* (село во Т. Велешко), *ӣраӣ* (грч. τράφος) и сл. Попосле тоа се заменува со *в*: *вурна*, *вилџан*, *венер* и сл. Таа разлика во замената на *ф* во туѓи зборови се должи секако на тоа што во прво време гласот *в* се изговарал како неслоговно *у* и по сè се обнесувал како сонант. Подоцна, кога *в* почнало да се изговара како забноусен глас, тоа се доближило по начинот на образување до *ф*, та затоа станало можно и да го заменува *ф* во заемките.

Гласот *в* претрпел уште една важна промена: тој се одделил од сонантите по тоа што ја губел звучноста на крајот на зборот и пред безвучен консонант. Во тие позиции како негов алофон се јавува безвучен глас (*ф*, или глас близок до *ф*). На староста на оваа појава во нашиот јазик укажуваат овие примери од текстови од 13 в.: **фторицеж** (Струм. ап.), **фторицеж**, **фторжіж** (Мак. ев.), **процьфте** (Григор. пс.).

Тие промени во карактерот на *в* создале услови за вклучување на уште еден пар во корелацијата на звучни и незвучни консонанти, парот *в:ф*, по тој начин што ќе се прими во туѓи зборови изговорот на *ф* во независна позиција. Сепак, иако во образованата средина, во која имало луѓе што го знаеле грчкиот јазик, веќе во периодот на првобитната словенска писменост се изговарал гласот *ф* во грчки заемки, и до денеска има наши говори во кои тој не се развил во одделна фонема.

Имитирањето на изговорот на туѓи зборови со *ф* до најново време останало главно карактеристика на говорот на граѓаните, кои и биле во можност подобро да го усвојат туѓиот изговор. Во многу селски говори туѓото *ф* се заменува со *в* и до најново време. Сп. *вабрика*, *вудбал* и сл. Во тие говори *ф* (односно безвучното *в*) се јавува како алофон на фонемата *в* на крајот на зборот и пред безвучни консонанти (*дојдоф*, *офца* и сл.).

Поради ваквата ситуација *ф* се сфаќало како особеност на пофиниот, градскиот говор, наспрема говорот на селаните, односно на нижиот општествен слој. Инсистирањето врз таа разлика, по таков начин и социјално осмислена, довело до тоа што во говорот на граѓаните да се јавуваат примери со хиперкоректна употреба на *ф* место *в*: *фнука*, *фнесе*, *флезе*, *фнаūре*, *филичка* и сл.

Освен во заемките *ф* се добило и на наша почва од почетната група *хв-*: *фала*, *фаūи*, *фрли*, *фркне* (спрема: *вала*, *ваūи*, *врли*, *вркне* во говорите што ја немаат фонемата *ф*). Сп. во Македонскиот превод на Дамаскинот од 16 в.: **оуфащахоусе** покрај **оувщахоусе**. Во галичкиот говор *ф* се добило како регуларна замена на *х*, во позиции каде што тоа не се губело: *нифна*, *ūифна*, *дојдоф* и сл.

**ќ. ѓ. 99.** Фонемите *ќ*, *ѓ* не постоеле во гласовниот систем на нашиот јазик во стариот период. Нив ги претполагаше за солунскиот говор од 9 в. Н. Дурново, врз основа на анализата на составот на глаголицата, но се чини пооправдано да се претположи за тој период дека континуантите на прасл. **tj*, *kt'—dj* во нашите говори претставувале монофонематски групи $^{š'}t'$, $^{ž'}d'$. Изолирањето на струјниот елемент, во резултат на упростувањето на тие групи причинето од загубата на еровите, секако придонесло за нивното сфаќање како двофонемни групи. Така се добил односот **свѣшник** (<**свѣштьникъ**): **свѣшта**, **ноужно** (<**ноуждьно**): **ноужда**.

Гласовите *ќ* и *ѓ* се добиле во нашиот јазик во резултат на различни процеси и преку заемки од туѓите јазици, во различно време:

1. Тие се јавуваат како замена за прасловенските групи **tj*, *kt'—dj*. Сп. *свеќа*, *ноќ* — *меѓа*.

2. Тие настанале и во резултат на новото јотување на групите *-т̄ј-*, *-ḡј-* добиени од *-т̄ьј-*, *-ḡьј-* по губењето на еровите. Сп. *браќа* (<**братьꙗ**), *луѓе* (<**людьѥ**).

3. Во малешевските говори *ќ* се добило со смекчување на *к* зад *ј* и меките консонанти: *мајќа* (и *маќа)*, *л'ул'ќа*. Ова смекчување веројатно станало прво пред *и* во множинските форми *(мајќи* и сл.) па после се пренесло и во еднината.

4. Тие го заменуваат мекото *к* и *ḡ* во грчки заемки: *ќерамида*, *анѓел* и др. Честотата на овие гласови во нашиот јазик особено се зголемила со примањето на ред турски зборови како: *ќор*, *ќар*, *ѓол*, *ѓувеч* и сл. Турските секвенци *kö*, *kü*, *gö*, *gü* се адаптирале во нашиот јазик како *ќо*, *ќу*, *ѓо*, *ѓу*. Бидејќи нашиот јазик ги нема вокалите *ö* и *ü* тие се замениле со *о* и *у*. Мекоста пак на *к* и *ḡ*, која во турскиот јазик во овие групи не е релевантна, при адаптирањето на соодветните турски зборови во нашиот јазик причинила да се јават гласовите *ќ*, *ѓ* во позиција пред заден вокал.

**100.** Гласовите *ќ* и *ѓ* немаат еднаков изговор во сите наши дијалекти. Дури и во еден ист говор тие можат да се реализираат во повеќе факултативни варијанти, од меки експлозивни *к* и *ī* па до гласови со изразита фрикација, блиски по изговор до српхрв. *ћ*, *ђ*. Во опсегот на западното наречје обично тие се изговараат на вториот начин, и тоа ни дава основа да ги класифицираме во системот на тие говори во групата на африкатите (така и во литературниот јазик). Во источните говори тие се изговараат како меки *к* и *ī*, без изразита фрикација. Од фонолошка гледна точка е важна појавата што во некои наши говори (велешкиот, источните) се врши неутрализација на фонемите *ќ*, *ѓ* и, од друга страна, *к*, *ī* во позиција пред преден вокал. Во тие говори во таква позиција споменатите фонеми се реализираат автоматски како меки *к*, *ī*. Така во велешкиот говор формите *куќи*, *лаѓи* можат подеднакво да се толкуваат како множински форми од *куќа*, *лаѓа* и од *кука*, *лаīа*. Во западното наречје (и во литературниот јазик) таква неутрализација не се врши, ами *ќ* и *ѓ* се разликуваат од *к* и *ī* и во позиција пред преден вокал. Како најнова појава во врска со овие гласови, што е допрва во тек, се забележува нивната замена со *јч*, *јџ* (со антиципација на палаталниот елемент): *кујча*, *лујџе* и сл. Оваа промена е забележана во говорот на најмладата генерација во Прилеп, но се чини дека таа се јавува веќе и пошироко во говорот на таа генерација. Тоа е една промена што води кон елиминирање на овие гласови од консонантскиот систем.

**101.** Посебно се интересни од историска гледна точка замените на прасл. **tj*, *kt'*—*dj* во нашиот јазик. Имено, во нашите дијалекти денеска среќаваме двојни замени за тие групи: *ќ*, *ѓ* и *шт̄*, *жд* (овие групи во некои говори се изговараат и како *шч*, *жџ*). Сп. *свеќа*, *ноќе*, *меѓа*: *свешт̄а*, *ношја* (<*ношт̄ја*), *межда*. Замените *ќ*, *ѓ* надвладуваат во нашите дијалекти. Тие се јавуваат скоро исклучиво во северните говори, а исто така се предоминантни и во централниот појас. Во одделни зборови тие проникнале и во најјужните наши дијалекти (сп. *вруќо*, *вруќина*, *куќа* во говорот на Киречќој, Солунско; *куќа* е засведочено за костурскиот говор веќе во 16 в.; морфемата *ќе* не само што се раширила во сите македонски говори, ами про-

никнала и во некои бугарски говори). Меѓутоа, колку што се оди повеќе на југ, случаите со таа замена намалуваат, и како предоминантна се јавува замената *шт, жд*.

Следниот список ја претставува распределбата на двете замени во еден централномакедонски говор — прилепскиот:

*ќ: божиќ* (обично *божик — божикарски), веќе (појќе), вреќа, гаќи (гаќерес), домаќин, куќа (куќен, куќница, покуќнина), леќа, меќаа, смеќа, ноќ (ноќе, ноќева, синоќа), ноќви, пљаќа (<праќа), плеќи, свеќа, сваќа, стреќа (стреќен), ќерка, ќуд, ќути, нејќум.* Во наставката *-ќанец* за изведување на именки што значат жител на некое место: *пироќанец* (од *Пирот)* и сл. Во морфеми: *ќе, -јќи* (наставка за глаголскиот прилог: *одејќи* и сл.), *-ќа(ва)-* (наставка за изведување несвршени глаголи: *плаќа, праќа, веќава, смеќава* итн.).

*ѓ: веѓа, меѓа, меѓу, преѓа, преѓе(ска), 'рѓа ('рѓоса), саѓи, тakуѓере* (архаичен збор), *туѓ (туѓина, туѓинец), сеѓере* (архаичен збор, денеска излезен од употреба), *уѓе* (архаичен збор, се слуша само во изразот: *нека му е уѓе!* со значење — така му треба! Сп. ст. сл. хоуждє „полошо"). Во наставките *-ѓанец: граѓанец, присаѓанец* и сл. и *-ѓа(ва)-: гаѓа, ваѓа, наоѓа, виѓава* и др.

*ш(т): горештина, имашлив, машчеа, машченица, мошне, помош, олошки (<овошки), пашчерка, пешчера, плешка, прашчило, разгашчен, свешник, сношчи.* Веројатно е таа замена застапена и во наставката *-шко: јагнешко, телешко* (сп. српхрв. *јагњеће, пилеће).*

*ж(д): кражба, понапрежен, послежен, премреже* (од старото прѣмеждию).

Од овој список се гледа дека замените *ќ, ѓ* се пообични во централните говори, и што е важно, дека имено тие се влезени во составот на морфеми што имаат и известна продуктивност. Во прилепскиот говор не се познати зборовите *вруќ, вруќина.* Во северните говори скоро и не се среќаваат зборови со замената *шт, жд.* Забележена е во нив употребата на прилогот *мошне.*

**102.** Меѓутоа, податоците што можат да се извлечат од нашата топонимија покажуваат дека ваквата распределба

на двете замени не е првобитна. Изоглосата *шт*, *жд* ги опфаќала во минатото дури и нашите северни говори. Сп. ги имињата на села во централна Македонија: *Бржддани* (Кичевско), *Кривогаштани*, *Сажддоо* (Прилепско), *Рожден*, *Прждево* (Тиквешко), па во северна Македонија: *Побужје* (Скопско; забележано како **Побѫжда**, **Побоужда**, **Побꙋждиѥ** во средновековни записи), *Радибуш* (Кривопаланечко, забележано како **Радибоужда** во Душановата грамота на ман. Хилендар од 1358 г.), *Пеш*, *Доброште* (во Полог). Замените *шт* и *жд* биле некогаш познати и посеверно од македонската јазична област, како што сведочат топонимите во Призренско: *Небрегоште*, *Ображда*, *Селогражде*.

Се разбира, среќаваме на нашата територија и одделни топоними со замената *ќ*: *Еднокуќево* (Струмичко), *Злокуќани* (Скопско, Битолско), *Вртеќица* (Скопско), *Свеќани* (Велешко; последните три имиња се засведочени веќе во 15 в. во Опш. деф.) Извесен број топоними се изговараат денеска со наставка *-иќ*: *Бзовиќ* покрај *Бзовик* (Мариовско), *Дабојќ* (месност и извор во Прилепско), *Царевиќ* (село на патот Прилеп—Градско), *Глишиќ* (Тиквешко, забележано во 17 в. како *Гливишикъ*), *Тополовиќ* (Кратовско) и др. Во овие случаи се работи за наставката *-ик* со која се изведуваат топоними од имиња на растенија. По секоја веројатност таа била изменета во *-иќ* под турско влијание, бидејќи во турскиот јазик се смекчува крајното *к* зад *и*. Оваа претпоставка наоѓа поткрепа во тоа што и други наставки во наши месни имиња биле преиначени спрема турскиот изговор (сп. *Вранче*<*Враница*, *Тресонче*<*Тресоница*). Нашето население го усвоило изговорот на Турците, што се објаснува лесно поради постоењето на турски чифлизи по нашите села и контактот со чифлик-сајбиите, како и поради контактот со турската администрација. Наставката *-иќ* не покажува, значи, во споменатите топоними замена на старата група **tj*. Од друга страна топонимите *Злокуќани*, *Свеќани* не се показателни во поглед на поранештата состојба, зашто се изведени од зборови што се ширеле во нашиот јазик со изговорот *ќ* во правецот север-југ (*куќа*, *свеќа*). Поинтересен е топонимот *Вртеќица*, којшто се среќава во северната област (Скопско).

Според тоа, податоците од нашата топонимија сведочат дека замената *шт̄, жд* била во постаро време општа во македонските говори. Таа замена е карактеристична и за јазикот на старословенските текстови (сп. свѣшть, нощть, мєжда и сл.). Можеби во северна Македонија да имало веќе рано мешање на говори со замените *шт̄, жд* од една и *ќ, ѓ* од друга страна. Вкрстување на меѓудијалектни црти станувало во оваа област рано во средниот век, како што ни покажуваат и топонимите *Побужда*, *Радибужда* (запишани така во 14 в.), во кои замената **dj>жд* се вкрстува со замената *ђ>у*, карактеристична за српската говорна област.

**103.** Изговорот *свеќа, ноќ — меѓа* и сл. се ширел од север, од српската јазична област, во нашите дијалекти, потиснувајќи го постепено сè повеќе на југ изговорот *свешт̄а, ношт̄ — межда* и сл. Ова е еден интересен процес што се разликува од пренесувањето на гласови преку заемки од некој туѓ јазик. Заправо овде не станува заемање на зборови (тоа можело евентуално да стане само во исклучителни случаи како, веројатно, во *врќ, врќина)*. Овде се работи за исти словенски зборови, само во две различни фонетски варијанти.

Побудата за овој процес би можела тогаш тешко да се разбере ако не се тргне од претпоставката дека една од тие варијанти се ползувала во определен момент со посебен престиж. Се чини дека ширењето на српската држава во средниот век кон југ и вклучувањето на македонските краишта во неа (крајот на 13—14 в.), установувањето на српскиот двор во Скопје, како и на повеќе вазални дворови во други македонски центри во тоа време, било онаа историска подлога врз која и извесни особености на српскиот изговор се здобиле со престиж, меѓу нив и изговорот со *ќ, ѓ* (други такви особености се замената *ђ>у*, в. § 65, па почетните групи *цр-, цре-*, в. § 113,1). Интересно указание во тој поглед имаме во честата употреба на српскиот патронимичен суфикс *-иħ* и во Македонија. Во 15—16 в., како што покажуваат записите од турските дефтери со попис на населението, тој суфикс се употребувал кај нас доста често, така што не може да се мисли дека се работи

само за презимиња на преселници од Србија (иако, се разбира, и нив ги имало).

Во опстановката што ја опишавме се засилил процесот на замена на постариот изговор *свешта, ношт — межда* и сл. со изговорот *свеќа, ноќ — меѓа* и сл. Како што веќе беше споменато, случаи на таква замена, во резултат на меѓудијалектниот контакт, можело да има и пред 14 век во северна Македонија.

**104.** Почнат еднаш под опишаните околности, тој процес се одвивал натаму како процес на меѓудијалектен контакт во самиот македонски јазик, и тој како таков ни до денеска не е завршен. Тоа значи дека и денеска уште трае потискувањето на изговорот со *шт, жд* сè повеќе кон југ. Во некои наши говори, како што е гевгелискиот, на границата на тоа поместување, забележуваме интересно вкрстување на двата изговора: гевгелиското *праш́кум, плаш́кум* е резултат на вкрстување од *праштам + праќам, плаштам + плаќам*. Сп. таму и *гашќи* (покрај *гаќи*), *наожѓум*.

Ваквото вкрстување, како еден преоден стадиј кон изговорот *ќ, ѓ*, треба да го претпоставиме за поранешното време и во одвивањето на овој процес во посеверните говори. Навистина, навик да се изговараат меки *к, г* бил создаден веќе во нашиот јазик во грчки заемки: *ќердоса, калуѓер* и сл. Тие гласови останале долго време само маргинални во нашиот јазик. Нивното место во консонантскиот систем се зацврстува по усвојувањето на изговорот *свеќа, ноќ — меѓа* и сл., кога се установуваат и пред вокали од заден ред, и во извесни консонантски групи, како и на крајот на зборот.

Вкрстувањето претполага заправо секогаш постоење на двете соодветни варијанти една спрема друга. Тоа не морало во сите случаи непремено и гласовно да се реализира, но тоа исто така несомнено и се реализирало. Очевидно го посматраме во случаите кога двете варијанти содржеле и некоја друга дијалектна особеност. Така *маќеница* е добиено со вкрстување на *маштеница* и *мукеница*. Во резултат на тоа вкрстување се добил збор во кој македонската замена *ѣ > а* се посреќава со српхрв. замена

*tj* > *ć*. Во *нoќви* (*ноштви* + *ньќве*) замената *ќ* се посреќава со замената *ъ* > *о* карактеристична за македонскиот јазик.

Вкрстувањето не можело да станува ако немало такво спротивставување на две варијанти. Спрема *мошне* не се јавувал соодветен прилог со *ќ* со значење „многу", па затоа тој збор се задржал со својот постар изговор дури и во северните говори. Ако станало вкрстувањето во известен збор, тоа не значи дека морало да се пренесе и на сите зборови од истиот корен. Лабавата асоцијативна врска меѓу извесни зборови од ист корен можела да биде причина за тоа. Така, покрај *праќа* (предмет за фрлање камења) останало неизменето *праштило*, бидејќи се однесува на сосем друг предмет, со совршено поинаква намена (праштило на торба). Иако во централна Македонија се вели *гаќи*, *гаќерес(т)* — се задржал постариот изговор во *разгаштен*, бидејќи тој збор се употребува со посебно преносно значење (распуштен). Во некои посеверни говори се јавува во еден облик уште пооддалечен од основниот — *разграштен* (добиено со вкрстување на *разгаштен* и *разграден*). Вкрстувањето можело да не се оствари ако меѓу варијантите постоела извесна поголема разлика во нивниот гласовен состав. Така во централните говори се јавуваат напоредно прилозите со исто значење *синоќа* и *сношти*. Посебниот фонетски состав на *сношти* го изолирал тој збор од другите од истиот корен, па затоа нигде не е забележен изговор **сноќи*. Најпосле како пречка за вкрстувањето се јавувале и извесни навици во изговарањето на консонантски групи. Групата *-ќк-* би била необична во нашиот јазик. Затоа имаме од една страна *плеќи*, но од друга *плешка*.

**105.** Кога гласовите *ќ*, *ѓ* се установиле во морфеми, тогаш доколку некои од тие морфеми биле уште продуктивни, можеле на наша почва да се образуваат и такви зборови со *ќ*, *ѓ* какви што не се познати во српскохрватскиот јазик. Такви случаи имаме меѓу глаголите изведени со *-ќа(ва)-*, *-ѓа(ва)-*: *се преаќа*, *смеќава* (и именка: *смеќа*), *веќава*, *обиоѓа* и др.

**106.** Фонемите *ќ*, *ѓ* се добиле во нашиот јазик, како што веќе споменавме, и со новото јотување. Тоа е, секако понов процес од усвојувањето на изговорот *свеќа*, *ноќ* —

*меѓа* и сл. Тој процес исто не ги засегнал сите наши говори. Додека во северните и централните говори имаме *брака*, *цвеке* — *луѓе* и сл., во појужните говори или се јавува еден претходен стадиј (*браѿка*, *цвеѿке* во граничниот појас меѓу централните и костурските говори) или дури јотувањето и воопшто не е познато, ами се чува изговорот *браѿја*, *цвеѿје* и сл. (костурски, малешевско-пирински). И во говорите во кои ова јотување се извршило, во формите за збирна множина се јавува двоен изговор во случаите како: *ӣаѿје* — *ӣаќе*, *бруѿје* — *бруќе*, *водје* — *воѓе* и сл. Сепак е обично само *рабоќе*, *ливаѓе*, *оӣраѓе*. Ова двојство произлегува од обновувањето на морфемната граница, бидејќи *-је* како наставка за збирна множина е јасно изделено во ред други случаи (сп. *снойје*, *дабје* и сл.).

**х. 107.** Консонантот *х* бил засегнат од процесот на губењето во сите наши дијалекти. Во едни од нив тој процес е завршен со тоа што *х* било истиснато од нивниот консонантски систем, во други *х* уште се чува, особено во некои морфеми, но во ред случаи веќе се загубило. Сликата што ја покажуваат нашите дијалекти во овој поглед може накратко да се претстави вака. Фонемата *х* е загубена во северните говори и во западното наречје. Во северните говори таа се загубила без трага во сите други позиции, освен во позиција меѓу вокали во случаи како: *снава* (*<снаха*), *бева*, *викава* (*<беха*, *викаха*) и сл., каде што се заменила со *в*. Во северните говори не е обична појава непосредниот допир на вокалите — тој се отклонува и во овој случај со замената *х>в*. Во западното наречје *х* се загубило во почетокот на зборот (*леб*, *убав* и сл.) и, обично, меѓу вокали (*смеа*, *ѿроа*, *беа*, *викаа* и сл.). Меѓутоа, зад вокалот *у* тоа обично се заменува со *в* (*мува*, *уво*, поретко *муа*, *уо*), поради заполнување на хијатусот. На крајот на зборот и во средината во соседство со консонант *х* се заменило со *в(ф)*: *нивна*, *ѿивка*, *веѿва*, *бев*, *дадов*, *сѿрав* — *нифна* итн. Во опсегот на западното наречјо *х* се чува уште во некои случаи во охридскиот градски говор: *нихна*, *ѿихниѿ* и др. (во минатиот век тие случаи билe многу побројни). Придишно *х*, како факултативен пристап на вокалите во почетокот на зборот, е за-

бележано во говорот на торбешкото население во западна Македонија. Во источното наречје *х* уште се чува во морфемите за минато време: *бех*, *дојдох*, *зедох* и сл., додека во други случаи се губи или, поретко, се заменува со *ј*: *леб*, *сш̄ра*, *нијна*, *чејли* (замената *ј* е поредовна во еден говор оддалечен од источните — корчанскиот: *сш̄рај* < *сш̄рах*, *смајна* < *смахна*, *рекој* < *рекох*). Во одделните источни говори има разлики во однос на тоа до колку се чува *х*. Губењето на *х* во извесни случаи се рекомпензира во овие говори со удолжување на претходниот вокал: *бе̄* — *бе̄ме*. Во велешкиот говор се слушаат форми за минато време како: *о́деевме*, *но́сеевме* и сл., во кои се вкрстува западномакедонската замена *х*>*в* со удолжувањето на вокалот пред загубеното *х*, карактеристично за источните говори. Таа појава е разбирлива во еден граничен говор, каков што е велешкиот. Најпосле во некои говори во Костурско *х*, кое инаку се губи, во наставката за 1 л. едн. минато време се заменува со *к*: *шеш̄ак*, *бек* и сл. (говорот на с. Бапчур).

**108.** Гласот *х* бил изолиран глас во нашиот консонантски систем, бидејќи не се вклучувал во корелацијата на звучните и незвучните консонанти, што е, како што знаеме, основна консонантска корелација во нашиот јазик. Заправо, еден феномен во изградувањето на таа корелација е и губењето на *х*, односно неговата замена со други консонанти, со што се отклонува една асиметричност на консонантскиот систем.

Губењето на *х* е широко распространета појава и во српскохрватскиот јазик. Во извесна мера се забележува тоа и во некои бугарски говори. Во една постара епоха *х* го загубиле и балканските романски говори (заправо губењето на *х* е карактеристика на романската јазична група воопшто). Во ароманскиот, иако не редовно, се губи *х*, или преминува во придих, и во заемките (од турскиот, грчкиот). Во албанскиот имаме развој што многу се допира до состојбата во западномакедонското наречје. Така, иако не доследно, *х* се заменило со *ф* на крајот на зборот и пред согласка (сп. *shof*<*shoh* „гледам", *i leftë*<*i lehtë* „лесен"). Особено во говорите на Тоските и Јужните Геги *х* се губи во почетокот на зборот, меѓу вокали и на крајот од

зборот. Развојот на *х* е уште еден пример за контактите во фонетиката на нашите западни говори и албанскиот, покрај оние што имавме веќе случај да ги истакнеме (в. § 55, § 93).

**109.** Губењето на *х* во нашиот јазик е појава што не оди поназад од 16 в. Во турски дефтери и документи од втората половина на 15 в. се бележи *х* во имиња на места и во лични имиња: *Храштани, Раховец, Рахотинце, Хорина, Техарче; Хране, Хрвој, Страхина* и др. Во поменикот на ман. Матка (16 в.) се среќава без *х*: мѣсто Тѣтово (од постарото хтѣтово). Од 1635 г. потекнува запис во кој се зборува за „епископ Тетовски Нїканωр“. И други примери покажуваат дека *х* се губело најрано во почетокот на зборот пред консонант, како што е и овде случај. Почетната група *хв-* притоа минела во некои говори во *ф*: сп. оуфаціахоусе покрај оувацїахоусе во Македонскиот превод на Дамаскинот од 16 в.; фатасмо во приписка од Лесново од 1711 г.; на тој преод укажува и графијата Ѳеохванꙋ (1672, Скопско), во која *хв* ја заменува буквата *ф*, што укажува обратно на веќе извршениот преод *хв->ф* во почетокот на зборот.

Инаку поменикот на ман. Матка содржи повеќе записи во кои *х* се чува: глюхово, ωрѣховьнїкь, кожꙋхари, хлеб, мехлечина, мехъ вино и др. Тие записи потекнуваат од 16—18 в. За појужните говори на западното наречје добар материјал од приближно истото време ни даваат Слепченскиот и Трескавечкиот кодик. Сп. во Слепченскиот кодик во записи од 16—17 в.: *Хомежи, Бохма, Бохуна, Дихово.* Во Трескавечкиот кодик наоѓаме: строховїа (крај на 17 в.); строхофїа покрај строѿвиа, строфїа (крај на 18 в.); ωрѣхо́вець покрај ωреωвецъ. Во запис од Слепченскиот манастир од 1780 г.: хрьшта (со неорганско *х*) покрај случаите со загубено *х*: арамиите, раната, наїдоа, ѿнесоа, истоварїа.

Врз основа на овој материјал може да се заклучи дека во 18 в. во западното наречје *х* не било загубено, ами се изговарало уште, во повеќе случаи како факултативен глас.

И во Четиријазичникот на Даниила (крајот на 18 в.), иако е во неговата македонска паралела одразена загубата на *х* (*изва́доа, изле́тоа, изни́кнаа, се сто́риа, снаата, ба́ли,*

*фаит̄ат̄)*, во ред случаи тоа сѐ уште се бележи: *харни, харна, харно* — повеќе пати (само еднаш *йоа́рно*), *халӣиӣат̄а, ходат̄, ї̄рах* (наспрема *ореф*), *бех, на́јдох* и сл. Впрочем во охридскиот говор, претставен и во овој текст, *х* се чува во голема мера и во текот на 19 в., па не е наполно загубено ни денеска. За чувањето на *х* во градскиот охридски говор несомнено придонесло и тоа што овој глас започнал да се сфаќа како одлика на попрефинетиот изговор, бидејќи се среќавал во јазиците со престиж (турскиот, грчкиот), кои им биле познати на повеќе претставници на градската средина во минатиот век во Охрид.

Примери во кои се одразени појавите во врска со *х*, а се однесуваат на нашите североисточни и источни говори, наоѓаме во овие записи од 18 в.: **здє приԁѡ азъ грєшнїхъ. . . хобитл̂ъ** (Лесново, 1728), **много ѿ нї фатасмо** (Лесново, 1711), **ѡка лєпь, сє ꙗвиха глꙋхци, страхотиꙗ** (Запис од с. Дедино, Радовишко, 1741 г.).

**110.** Кон 18 в. по таков начин, *х* се сведувало во извесни позиции до неинтензивен, придишен глас што можел и наполно да изостане, без да се почувствува од тоа пречка во комуникацијата. При таа состојба сосема природно е што тој придишен глас можел да се образува и во случаи кога неговата појава не била етимолошки оправдана. Тоа е појавата на т. н. неорганско *х*, какво што денеска имаме во почетокот на слогот во неврокопскиот говор (*ˣима, ˣисӣина, ӣрохица* и сл.) и во некои торбешки говори во западна Македонија (Дебреште, Прилепско), каде што се јавува покрај другото и изговор *ˣрж, ˣржајница, ˣрѓа* наспрема случаите со старо *х: ˣрбет̄, ˣркање*.

Во минатото таа појава била обична и во другите наши говори, како што сведочат некои постари записи. Така во една белешка од 1677 г. во псалтир од ман. св. Никола — Слепче (Прилепско) наоѓаме: **Б҃ъ да хи прости.** Во *хи* од оваа белешка ни е претставена убава наспоредност со денешниот неврокопски изговор *ˣи, ˣим, ˣми*. Денешната западномакедонска заменска форма *и* (ак. мн.) се развила најверојатно по овој пат: *их*>**хих*>*хи*>*и*. Во другите наши говори пак се добило *ї̄и* по таков начин

што *x* било истиснато од *ī*, пренесено од еднинската форма *īо*. Заменската форма за ж. р. *ја* е забележана како *ха* во едно писмо од Крушово (Миналo, кн. I): *моят̄а живот̄ъ ха некумь, да ми ха ωкинит̄е душат̄а*. Би можело, не без основа, да се мисли дека и денешното тетовско *īа* е добиено преку еден постар изговор *ха*, во кој почетното *x* било истиснато од *ī* по истиот начин и во истото време, кога место *хи* се јавил изговорот *īи*. И изговорот *а* за оваа форма (Тиквешко: *а виде, а зеде)* може да се објаснува од *ха*, во кое придишното *x* го заменило *j*, бидејќи тие гласови звучеле слично еден на друг, а освен тоа веќе постоел и изговорот *хи*. Во секој случај полесно е да се објасни овде губењето на *x* одошто на *j*.

Еве и некои други примери со неорганско *x* во постари записи: **хрьшта** (во приписка од 1780 г. во евангелие од ман. Слепче-Продром, Крушовско), **хогламници**, **хꙋлище**, **хорехово**, **хрьшь** (во записи од Трескавечкиот кодик од 18в.; во тој кодик имаме и **хортома** м. *форт̄ома*, денеска *орт̄ома* во прилепскиот говор), *хот̄иде* (така обично кај Шапкарев).

Со претпоставка дека се изговарало порано неорганско *x* во извесни зборови може најлесно да се објаснат некои промени што станале во нив. Така, на пример, охридското *олџица* (лажица) не би можело да се развие непосредно од *л̥жица*, бидејќи *ол* како замена за вокалното *л* не се добива во апсолутниот почеток на зборот, ами само меѓу консонанти. Појавата на таа замена, меѓутоа, се објаснува лесно, ако тргнеме од претпоставката дека порано имало во охридскиот говор изговор со неорганско *x* **хл̥жица*, од кој по истиот начин како во *хл̥цам>холцам >олцам* се развила таа замена. Исто така може да се мисли на еден поранешен изговор со неорганско *x* **хошт̄е* како преоден кон изговорот *ушт̄е* (преминот *о>у* во овој случај можел да биде олеснет со дејството на *x*).

**111.** При развојот на *x*, исто како и при губењето на интервокалното *в* (в. § 94) можеме да го посматраме дејството на морфолошкиот фактор во одвивањето на фонетските процеси. Посебната функционална вредност на *x*,

пред сè како составен елемент на морфемите за минато определено време (*виках*, *викахме* и сл.), довела до противставување на тој фактор, којшто го поставува во извесни рамки самиот фонетски процес. Имено, таму каде што се чувствувало како посебно конструктивен елемент во парадигмата, *х* не се загубило без трага, ами или сè уште се чува или се заменува со некој друг глас (*в*, *ф*, *к*). Така имаме во минато време *шеӣах*, *шеӣав(ф)*, *шеӣак*. Со тоа што се појавува стремежот за замена на *х* во случаите како приведениов, се обезбедува изразноста на формите и се предварува опасноста од омонимија што би можела да се јави во повеќе случаи.

Упадливо е дека стремежот да се замени *х* со некој друг глас е особено карактеристичен за западното наречје. Во источното наречје *х* се губи без трага во повеќе случаи, а се задржува обично во формите за минато време, како морфолошки знак и инаку на крајот на зборот, но се сведува често во својата фонетска реализација до еден сосем неинтензивен придишен глас. Во северните говори *х* е загубено и во такви случаи, така што замена за него наоѓаме само во интервокална позиција (*снава*, *беӣава*), што не е резултат на морфолошко воздејство, ами е обусловено од стремежот пројавен во тие говори да се избегнува непосредниот допир на вокалите.

Како општа констатација произлегува дека стремежот да се замени *х* со некој друг глас е во поголема мера изразен во западните говори, а во помала мера во источните и северните. Тоа не може да биде случајно, ами тоа покажува дека функционалната тежест на *х* била поради некоја причина поголема во западните одошто во другите говори. Таа причина ја согледуваме во фактот што во западното наречје имаме фиксиран акцент, додека во источните и северните говори акцентот не е врзан за определен слог, ами е парадигматичен. Ова својство на акцентот во источните и северните говори овозможува што тој да се користи и како морфолошки знак, посебно кај глаголите во соодносот на формите за сегашно и минато определено време (*вйка*: *викá*). Во западното наречје ваква улога на акцентот не е можна. Затоа и во случојот со гласот *х*, како составен елемент на извесни морфеми, во прв ред на оние

за минато време, се чувствувала поголема потреба да се заполни местото на *х*, кое се наоѓало во процес на губење, со некој друг глас, со што ќе се обезбеди изразноста на морфемите. По таков начин заклучуваме дека дури и оние најопшти тенденции во развојот на *х*, што ги делат посебните македонски говори, не се појавуваат надвор од секакви морфолошки рамки, ами, напротив, дури се определуваат во својата основа од потребите на морфологијата.

Ќе приведеме и два-три конкретни примера од развојот на *х*, што од своја страна ќе го поткрепат уверението за тоа дека морфолошкиот фактор имал важен удел во тој развој. Охридскиот градски говор е меѓу западномакедонските говори познат како таков што во повеќе случаи го чувал гласот *х* сè до најново време. Во минатиот век во секој случај *х* се чувало уште доста добро во тој говор. Интересно е дека неговата замена со *ф(в)* во тој говор станува, како што можеме да следиме по некои тогашни записи, прво во морфемите за минато време, а после и во другите случаи каде што ја има. Така изговорот *беф, заѓинаф* и сл. го испреварува изговорот *меф, сѿраф* и сл. Тоа значи дека потребата за разликување на морфемите во овој случај дури и хронолошки го определува развојот на еден глас. Во некои говори во Костурско (Бапчур и др.) се јавува *к* за *х* само во формите за 1 л. едн. минато време (*бек, шеѿак* и сл.), додека во другите случаи *х* обично се губи без трага. Во беровскиот говор се забележува појава на преминување на *х* во звучен спирант пред сонанти (*еγла, дуγна, Меγмеѿ*). Меѓутоа, во наставката -*хме* за минато време тој премин не се забележува, ами се изговара безвучно *х* (*иѿрахме, дуγнахме*), при кое пак над чисто фонетските услови надвладува врската на формите во составот на минатото време.

**112.** Во целост развојот на *х* во нашиот јазик предлага повеќе моменти што фрлаат многу интересна светлина врз заемодејството на фонетскиот и морфолошкиот фактор во јазичниот развиток. Губењето на *х* е обусловено од еден фонолошки момент: од неговата изолираност во консонантскиот систем. Меѓутоа, во процесот на тоа губење, во однос на патиштата по кои тоа се врши, се вмешува еден морфолошки фактор, кој се појавува сегде каде што

може да дојде во прашање изразноста на формите. Најпосле, по сите промени што станале со *х* и што ја елиминирале таа фонема од повеќе наши говори, еден вонлингвистички, културно-историски фактор повторно ја воспоставува неа во гласовниот систем на македонскиот јазик, во книжевни словенски зборови и во заемки од интернационалната лексика (*приход*, *храброст*, *исхрана*, *хигиена*, *прохибиција* итн.), — спротивно на дејствувањето на оние фонолошки чинители кои довеле до нејзиното губење. Примерот е необично показателен за тоа дека фонолошкиот развиток на даден јазик може правилно да се претставува само ако се земаат секогаш предвид сите фактори што беа овде спомената.

## ПРОМЕНИ ВО НЕКОИ КОНСОНАНТСКИ ГРУПИ

**113.** Ќе укажеме овде на некои промени во консонантски групи, настанати во различно време и од различни причини, што во досегашното излагање не биле воопшто или не биле целосно засегнати. Инаку за упростувањето на некои согласни групи в. § 15—16, за развојот на африкати во согласни групи в. 87.

**113а.** 1. Почетните групи *чр-*, *чр-* не се чувствувале удобни и затоа се елиминирале во македонските говори. Еден начин на замена е со *цр-* (*црево*, *црпи* и сл.) и во тоа имаме уште една манифестација на контактот со српските говори, засилен особено во XIV век. Во Станиславовиот пролог од 1330 г. наоѓаме форма: цръвноу. Во грамота издадена од крал Душан на манастирот Трескавец (Прилепско) среќаваме назив на планински реон цръноушь (познат и денеска како назив на запуштено село на планината Бабуна). Во друга Душанова грамота издадена на истиот манастир тој назив се среќава во формата Чръноушемь. Бидејќи овде се работи за акти излезени од српската кралска канцеларија, поголемо значење има податокот дека изговорот со *цр-* (во зборот цръвию) ни е посведочен во запис на Добре Дијак, којшто препишал еден трефологиј во с. Калуѓерец (Порече, западна Македонија) во „деновите на благоверниот

крал Марко“ (втората половина на XIV век). Во текст од 1409 г., во книга со сочиненијата на св. Григориј, читаме дека таа била препишана „вь странѣ скопиіа град(а), в цркной горѣ“.

Меѓутоа, овие групи подлегнале на извесни промени на македонскиот терен пред да дојде до споменатиот контакт со српскиот. На југоисток, во серско-лагадинските говори, тие преминале во *чер-*. Во говорите расположени долж западната граница на линијата Дебарско-Костурско *чр-* се изменило во *чер-* (*черво*, *черйна* во Галичник, Жерноница во Костурско, *чер*ʲ*аво*, *чер*ʲ*асло* во Бобошчица), додека *чр-* преминало во *цр-* во галичкиот и се разложило во другите локални говори од таа група во резултат на појавата на вокал кој регуларно се развивал пред секое слоговно *р* (*чорвес*, *чорви*: *чăрвиūе* во Жерноница; *чарф*, *чарн* во Бобошчица; во Констурско: *ч*ᵃ*рвец*, *ч*ᵃ*рн* — Нострам, *червец*, *черн* — Езерец). Во останатите говори се случила споменатата замена како во српскиот.

Од ова се гледа дека немало единствен развој на целата територија на македонскиот јазик. Промените на *чр-*, *чр̥-* можат да се прикажат по ваков начин:

*а.* Северните говори и повеќето говори од централниот појас (како на западната така и на источната група) го зачувале *чр-*, *чр̥-* до периодот, кога широко се распространил изговорот *цр-*, *цр̥-* (14 век).

Интересно е да се забележи дека во говорот на Гратче (Костурско) *чр-*, *чр-* се задржале, очевидно, подолго отколку во околните говори. Меѓутоа, поради отсуството на врска со процесот на ширење на *цр-*, *цр̥-* тие се распаднале со појава на секундарен вокал: *ч*ᵃ*рéво*, *чарн*, *ч*ᵃ*рвен*.

б. Како што веќе се спомена, западните периферни говори преминале низ две фази во развитокот на овие групи. Во постарата фаза *чр->чер-*, а во поновата *чр̥-* или поминало во *цр̥-* или се разложило со појава на секундарен вокал.

Оваа ситуација е особено интересна од историска гледна точка. Таа-нè тера да го бараме објаснението на појавата на *е* во *чер-* по таков начин, што ќе претположиме во тие говори стадиј со *чьр̥-* (в. § 44). Тогаш фор-

мите како *черево*, *черейна* можеле да се јават уште во периодот на преминот на еровите во полни вокали. Интересно е дека е нотирана графија чьрѣвѣ (покрај черѣвѣ). А. М. Селишчев укажува на неа во еден од преписите на хрониката на Амартол од XIV век (збирката на Хлудов, бр. 183): вь чьрѣвѣ зачьньши, вь черѣвѣ имаши (бр. 18). Бидејќи станува збор за текст од српска редакција, јасно е дека таа форма останала од постарите преписи.

Разлагањето на *чр*- со појава на вторичен вокал во некои говори од таа група станало подоцна. Вторичниот вокал по квалитет не е еднаков со рефлексот на ѫ во дадениот говор. Споменатиот резултат не можел да се јави до преминот ѫ > *ă* (приближно кон XIII век). Веројатно, тој се јавил подоцна.

в. Во некои југоисточни говори, како што споменавме, *чер*- се добило како од *чр*-, така и од *чр̥*-. И за двете позиции следува да се претположи претходен стадиј *чър̥*-. Рефлексите на ѫ и секундарните вокали, развиени во други групи, квалитативно се разликуваат од оваа замена и во тие говори.

2. Обично е вметнувањето на *т̄*, *д* во групите *ср*, *зр*: *ст̄рам* (<*срам*), *здрел* (<*зрел*) и др. Појавата е стара, како што може да се види од примерите страмомь Син. пс., издраиль Син. еух. и од не ретките случаи на вметнување на *д* меѓу префикси (и предлози) и полнозначен збор. Ср. веќе во старословенските текстови: въздрадовати, издрешти, из-д-рађ итн. Предуслов за вметнувањето на *д* во ваквите случаи било поместувањето на слоговната граница, со кое се „премостува" границата на морфемите. Појавата што ја разгледуваме е одразена и во обликот на некои словенски топоними во Албанија: *Ст̄радиница* < *Ст̄рѣдиница*, *Ст̄радобрда* < *Ст̄рѣдобрд*-. Интересна е обратната појава, карактеристична за тетовскиот говор, во кој не само што не се вметнуваат *д* и *т̄* во споменатата позиција, ами се губат и од старите групи *здр*, *ст̄р*: *срав* (<*здрав*), *сесра* (<*сест̄ра*). Оваа особеност ги карактеризира и албанските говори соседни со тетовскиот. Впрочем, на македонскиот терен таа е позната и на југоисток: *најосраīа* (Разлог), *бисра* (Демир

Хисар). Во дојранскиот говор имаме колебање во изговорот на овие групи: *бисра, осра, зраво*, но и: *сшрам, сшреда, здрел.*

3. Во македонските дијалекти се јавува разлика во изговорот на групите *шш, жд* наспрема *шч, жџ(ошнишше, нешшо, вежда, мужде: ошнишче, нешчо, вежџа, мужџе)*. Во реканскиот говор имаме: *ошнишќе, мужѓе.* Како што се гледа од приведените примери, тие групи можат да бидат од различно потекло. Може да се случи, и во еден говор да биде застапен двоен изговор. Така е во прилепскиот говор, во кој, покрај обичното *шч, жџ,* ќе јавува во поограничена мера и *шш, жд.* Разликата за која станува збор била секако позната и во стариот период. Во споменатите групи станувале извесни промени од асимилативен карактер. Во македонскиот народен јазик е денеска пообично *шо* отколку *шшо* или *шчо.* Вакво упростување е нотирано во прилепскиот говор, како честа но не и обопштена појава, во примерите *уше* (покрај: *ушче*), *шом* (покрај *шчом*), *нешо (нешчо), бунишше* (со долго *ш*). Во струшкиот говор е обично упростувањето на групата *жџ: вежжи* или *вежи, межжа* или *межа.*

4. Писмениот јазик во повеќе случаи ги одбележал асимилациите по звучност што настанале по губењето на еровите: **вьспи** (<**възъпи**), **самовитьци, тштерь, пчель, зде, зьдрава, нигде** Добр. ев., **зборишта, здрава, нѣгде** Добреј. ев., **где, здрава, пчель, тѧшка** Мак. ев. Овие израмнувања во некои случаи воделе кон натамошни упростувања на консонантски групи. Сп. денеска: *шшерка — ќерка: шшшерь, дека*<*ѓде-ка.*

5. Современиот јазик покажува такво упростување на консонантски групи со губење на консонанти на пример во случаи како: *радосна* (<*радосшна*<*радосшьна*), *свеска* (< *свесшка*<*свьсшька*). Дека овие промени биле обични наскоро по губењето на еровите нè уверуваат примерите од Добр. ев. (поч. на XII век): **празникь, непразьнѣ, даж ми** (место **дажд ми**). Сп. уште такви примери од други текстови: **празникь, даж ми** Добреј. ев., **празникъ, празно** Мак. ев. Забележуваме губење на консонанти во позиција пред африкат: **вь сръцихь, четврьцѣ, пацѣ** Григ. ев., **сръца, оцоу**,

причѫ Добреј. ев. Геминатите се слевале во еден глас: плѣникомъ Григ. ев., пѧдесѧтн(и)цы, (стадо) свиное, осана, вараввѫ, савѣ Мак. ев., закономъ, иоана Добреј. ев. Старо е губењето на ĩ во вѣство, познато од старословенските текстови (го срекаваме подоцна и во Добреј. ев. и Мак. ев.). Пред истата наставка се загубило д во роства, роствѣ Добреј. ев. (родьство Асем. ев., Син. еух.). Мак. ев. редовно пишува рожс̑во во текстот и белешките.

6. Забележуваме повеќе случаи на губење на *в* во почетни и други групи. Се упростило *вс-*, *вз-*: *сиот*, *сета*, *сето*, *сите* (од *всиот* итн.), *секој* (од *всекој*). Така се декомпонирал и префиксот *въз-*, *със-*: *земе* (од *взeме*); *зоврие*, (од *взоврие*), *спротиви се* (од *вспротиви се*). Дека е појавата стара покажува тоа што во Хлуд. тр. (13 век) срекаваме примери за упростување на *вс-* во општата заменка: се житие (все житие), се множество (все множество). Третманот на овие групи има диференцијален карактер во македонските говори (в. подолу т. 10). Се загубило *в* и во наставката *-ство* во народниот јазик: *царсто*, *јунаксто* и сл. Очевидно е старо губењето на *в* во *стори*, *дигне*, кое наоѓа паралела и во другите јужнословенски јазици (буг. *сторя*, *дигна* српхрв. *дићи*, но *створити*). Добр. ев. покажува губење на *в* во: скозѣ, козѣ; скозѣ е редовно и во Мак. ев.; таква форма се срекава и во други текстови, па и во старословенските: Син. еух., Асем. ев. Овие предлози не се познати во современиот македонски јазик. Упростување на почетната група *вп-* станало во *праша* (ст. сл. въпрашати). Во Мак. ев. (13 век) срекаваме пример со загубено *в* во овој случај: не прашаеть. Во прилозите *натре*, *ногу* (м. *внатре*, *многу*) веројатно било причинето губењето на *в* (односно *м*) од стремежот да се доближи нивниот изговор до изговорот на нивните антоними *надвор*, *малку*. Во *торник* (м. *вторник*) може да се работи за губење на *в* поради погрешно морфолошко преразлагање на овој збор, при кое *в* можело да се сфати како предлог (*в* + *торник* како *в* + *петок* и сл.)

7. Губење на консонанти станало во ред случаи во придавски форми изведени со наставката *-скъ*. Сп. *машки* (ст. сл. мѫжьскъ), *јуначки* (<*јуначски*), *човечки* (<*човечски*) и сл. Изговорот *јунашки*, *човешки*, познат денеска во некои говори, се развил подоцна со наслон на изговорот *машки* и сл.

8. Не располагаме со податоци кога се загубиле крајните консонанти во случаите како: *радос(т̄), лис(т̄), г̄роз(ѓ), дож(ѓ), т̄риш(т̄)*, в. § 16. Секако тоа станало доста рано, а во секој случај пред да се изврши новото јотување на *т̄* и *ѓ*, бидејќи веќе пред тоа бил обичен изговорот: *лисје, г̄розје* (од *лист̄је, г̄роздје*). Интересно е дека Лесн. пар. често скратува вака: радȣ, кротȣ. Од друга страна во Опш. деф. (15 век) името на селото *Усје* (Скопско) се бележи како: *Уст̄е, Ист̄уе, Уст̄ује*, а името на селото *Трсје* (Костурско) како: *Трст̄ие.*

9. Од првобитното чьто преку что со дисимилација се добило што Добреј, ев. (двапати). Во тој текст имаме и: о штомъ. Денеска е многу обично и *шо.*

Стари се и некои други консонантски дисимилации (притоа во некои случаи можело да се работи за контакт со балканските јазици, па и за пренесување на зборови од нив со веќе извршена дисимилација). Така веќе во синаксарот на Асем. ев. (11 век) наоѓаме: глигориа чюдотворца с(вѧ)т(а)г(о) глигора новаго. И во Мак. ев. (13 век): Глигорию.

Групата *-кт̄-* во некои случаи се дисимилира во *-хт̄-, -фт̄-*. Во костурските, охридско-преспанските и малешевско-пиринските говори имаме *нофт̄и* покрај *нокт̄и*. Во долновардарските: *нофт̄и* и *нохт̄и*. Во говорот на Сухо и Висока (Солунско) заменката *н'ӓфт̄и* иде од *нѣкт̄о (< нѣкът̄о; хт̄о < кт̄о* се среќава веќе во средновековни текстови: двапати е нотирано во Григ. пс.. Со истата дисимилација се јавува во народниот јазик грчката заемка *авт̄оп̄од* (октопод). Располагаме со стари примери за ваква промена: алехторь (м. алекторь) Мак. ев., въ охтаицѣ Охр. ап. Појавата е позната во другите балкански јазици. Сп. во грчкиот: δάχτιλος (од δάκτιλος „прст"), οχτό (од οκτό „осум"), во ароманскиот: *axtare, aftare* (од *actare* „таков").

10. Старите текстови покажуваат интересни метатези кај прилозите: кодьга, тодьга, едьга Добр. ев., тодга, едга, вседга Мак. ев. Денешното *кої̄а, т̄оі̄а(ј) сеі̄а*, се добило по извршената асимилација на *ї̄* во формите со метатеза. И тој резултат е стар. Го забележуваме во Добр. ев. во ега, никогаже.

Потребата да се елиминираат почетните групи *вс-, вз-* (в. погоре т. 6) не е реализирана во сите говори по исти начин. Во целиот појас покрај албанската граница од север-

ните до костурскиот говор групата *вс-* била отклонета по пат на метатеза: *свиоѿ* итн. (за *всиоѿ* итн.). Во Костурско имаме слична метатеза на групата *зв-* во аористната форма *зве* (од *взе* „зеде“).

11. Групите *-вн-, -бн-* преминале во *-мн-*: *одамна, рамнина, иѕемне, ѓемне* и сл. Поради недостатокот на податоци не може поблиску да се определи времето на оваа појава. Сепак знаеме дека името на селото *Рамне* (кај Охрид) во почетокот на 13 век се изговарало уште како *Равне* (сп. во записот на препишувачите во Бол. пс.). Во Опш. деф. наоѓаме: *Равне* (денеска *Рамне* — Поречe), *Равни Габри, Равна Габри* (денеска *Рамни Габер* — Скопско). Од друга страна, во натпис од 1607 г. наоѓаме веќе: *Слимница (< Сливница)* — име на село во Преспа. Во случајов имаме асимилација на усниот консонант под дејство на назалот. Промената се вршела само ако била ослабена етимолошката врска на дадениот збор со други зборови од истиот корен, во кои *в* и *б* се чуваат во инаква позиција. Така таа станала во *оѓламник, ѓламна* (раскината етимолошката врска со *ѓлава*), но не во *крвник (:крв), ѓрабне (:ѓраба)* и сл. По дијалектите се јавуваат и извесни разлики што сведочат за потесното или за послабото асоцирање на одделни зборови од ист корен. Така во некои говори сè уште се чува изговорот *ѿлевна* (не е раскината врската со зборот *ѿлева)*, додека во други имаме веќе изговор *ѿлемна*. Исто така како дијалектни варијанти се јавуваат: *мнук — внук, нимниоѿ — нивниоѿ*. Обратната замена на *-мн-* со *вн-* ја познаваат малешевските говори: *ѿевно, сѿовна, ѓувно.*

12. Во групите *-сц-, -сч-, -шч-* фрикативните консонанти минале во *х*. Тоа е дисимилативна појава, во која се изразува стремежот да се означи поизразито границата меѓу основниот дел и наставката, бидејќи споменатите групи и се создавале на таа граница. Во Опш. деф. (15 век) се бележи без промена: *Лашче* (Тетовско), *Влашчани* (Кичевско). Оваа промена била позната во 16 век во костурскиот говор: *ѓлухци (< ѓлушци)* во Реч. Кост. Натаму наоѓаме примери за неа во записи од 17—18 век. Во Трескавечкиот кодик имаме *рухци* (покрај *русци*, денешното *Рувци*, село во Прилепско), *бехцена* (покрај *бесцена*, женско име

*Бесцена).* Во говорите во кои *х* > *в (ф)* денеска имаме место тие групи ваков изговор: *Рувци, мавца, ливче, г̄ровче* (< *г̄рошче* и *г̄росче* од *г̄роздче), т̄ровче* (< *т̄рошче,* сп. *т̄рошка)* итн. На допирот меѓу префикс и основен збор оваа појава се забележува исто така во западните говори, но не е обопштена: *бевценет̄* (< *бесценет̄), ивцеп̄и* покрај обичното *исцеп̄и* и сл. Префиксот се востановува во ваквите случаи во својот првобитен облик.

## МОРФОНОЛОШКИ ПОЈАВИ

**114.** Во овој дел ќе ги разгледаме фонетските алтернации што образуваат аломорфи на дадена морфема, т. е. причинуваат една морфема да се јавува со модификации на својот гласовен состав во различни окруженија.

1. Примери на праиндоевропското редување на вокалите (аблаут) наоѓаме и денеска во нашиот јазик, како и во другите словенски јазици. Сп. *из-бра, бер-е, из-бир-а, из-бор.* Ова редување одамна не е дејствено во изведувањето на именски образувања. Дури, при изведувањето на нови именки од глаголска основа се пренебрегнуваат старите обрасци со вакво редување, што доведува и до појава на дублети со различно значење: *ист̄ок* — *ист̄ек* (по истекот на определено време), *собор* — *собир* (собир на избирачите) и сл. Меѓутоа во изведувањето на несвршени глаголи старите обрасци со редување во коренот послужиле во некои случаи за создавање и на нови форми на наша почва: *п̄адне* — *п̄адина* (како: *соп̄не* — *соп̄ина), ист̄ече* — *ист̄ица, исп̄ече* — *исп̄ица* (в. § 184).

2. Губењето и вокализацијата на еровите довеле до појава на т. н. „подвижни" вокали во извесни морфеми. Тоа создало можност за аналогни израмнувања на формите во ред случаи.

Во коренот на зборот подвижни вокали имаме во следниве случаи:

*ден* — *дни (днит̄е, дниве, два дни).* Како пообични се јавуваат денеска формите со востановено *е: денови, два дена.*

Во преспанскиот говор е забележана формата: *дној*. Членуваната форма во еднина само: *деноӣ*. И во прилошко значење. *денӣа, дење*. Од формата со вокал е изведен и глаголот *раздени*.

*ӣес(оӣ) — ӣци*. Избројана множина: *(два) ӣеса*. Покрај *ӣесји (ӣесји ноќӣи)* се јавува и придавска форма без вокал: *ӣчошки* (в. § 73).

*кнок*. Во охридско-преспанските говори тоа е континуант на тьнъкъ. Се добило со консонантска дисимилација од постарото **ӣнок*. По аналогија на м. р. и другите форми од оваа придавка во споменатите говори се образуваат без вокал: *кнока, о, и (кнока кошул'а)*. Обратно во *ӣенок* (од **ӣнок)* се востановил вокалот според другите форми *(ӣенка, о, и)*. Со развивање на вторичен вокал се добило *ӣанок* (§ 40). Тоа од своја страна го повлекло по себе образувањето на формите *ӣанка, о, и*. Така се добиле три варијанти од првобитно единствениот облик тьнъкъ.

*зол — зла, зло(ӣо), зли* (како придавка, овој збор е архаизам: сп. во пословиците — *на зол ӣрн зла коӣачка; ем ѓол ем зол)*.

*сон(оӣ) — сништа*. Множинската форма *соништа*, со востановен вокал, е исто така обична. Спрема *сон* бил преобразуван и прилошкиот израз *на соне, в соне*, како и глаголот *сонува*.

Во наставките:

Наставката *-ец* (< -ьць) го губи вокалот скоро редовно во множинската форма: *сӣарец — сӣарци, молец — молци, јунец — јунци* итн. Со востановено *е* го имаме зборот *ӣодлец ӣодлеци*, дојден од рускиот јазик.

Наставката *-ок* (< -ъкъ) денеска и во множината се јавува обично со вокал: *ӣесок — ӣесоци, ӣеӣок — ӣеӣоци, наӣрсӣок — наӣрсӣоци* итн. Наспрема *момок* имаме дублетни форми *момоци* и *момци*. Со нив се сврзуваат денеска две различни значења — *момоци* е мн. од *момок* со истото значење (слуги, измеќари) додека *момци* обично се сврзува по значење со *момче* (млад човек).

Кај придавките имаме редовно губење на вокалот во наставката *-ен* (-ьнъ): *лесен — лесна, о, и, болен — болна, о, и* итн.

Подвижни вокали се јавуваат и во случаи кога во консонантска група на крајот од зборот се развил вторичен вокал (в. § 45). Во овој случај се јавуваат во еднината и членувани форми без вокал: *ветар (ветер) — ветрот, ветрови, ветришта* (наспрема овие форми иде *ветерот* образувано од *ветер*): *оган — огнот, огнови;* меѓутоа секогаш со вокал во членуваната форма: *пекол — пеколот*. Има одделни случаи да се повеле спрема ваквите зборови со вторичен вокал и некои зборови во кои вокалот пред крајниот консонант е стар. Така од *пепел — пепелот* имаме множинска форма *пеплишта* (во изразот: *пеплишта се стори*), од *камен, ремен, пламен — камни, ремни, пламни*. Во народната песна формата *севрои* (од *север*) е образувана по аналогија на *ветрои* (сп. во стихот: *ветрои силни севрои*). Во битолскиот и охридскиот говор е познат изразот *кон севра*. Освен кај именките, подвижни вокали добиени со развивање на вторичен вокал имаме и во други категории. Сп. во *л*-формата: *рекол — рекла, о, е, пекол — пекла, о, е* и сл.; кај броевите *седум—седмиот, осум—осмиот*, кај помошниот глагол: *сум — сме*.

3. Од консонантските алтернации најобични се односите: *к — ч, ц; г — ж, з (ѕ); х (в) — ш, с*. Тоа се алтернации добиени во резултат на трите прасловенски палатализации на заднонепчените консонанти *к, г, х* (втората и третата палатализација некои гиноместуваат во периодот по распадот на прасловенската заедница). Сп. ст. сл. влькъ — влъчьць — влъци; богъ — боже — бозѣ, бози; доухъ — доуше — доуси и сл. Во повеќе случаи овие редувања се отклонети под дејството на морфолошката аналогија. Тоа е случај пред сѐ во глаголската промена. Во презентот е отклонет односот *к:ч, г:ж* (спореди денеска *печам — пече — печат, можам — може — можат* наспрема ст. сл. пекѫ — печетъ — пекѫтъ, могѫ — можетъ — могѫтъ). Од презентот, *ч* и *ж* се пренесло и во императивот: *речи, поможи* (ст. сл. рьци, помози — помози). Меѓутоа, во аористот и аористната *л*-форма споменатиот однос уште се чува: *пеков, (ис)-пече, пекол, стригов, (и)-стриже, стригол* и сл. Процесот на отклонување на односот *к:ч* се одвива во

наше време во изведувањето на несвршени глаголи во ваквите случаи: *дотекува, привлекува* и сл. Денеска стануваат обични и варијантите *дотечува, привлечува* и сл., во кои се врши израмнување спрема сегашната основа.

Кај именките се чуваат добро и до денеска овие алтернации во односот меѓу еднинската и множинската форма: *волк — волци, јунак — јунаци, полог — полози, Влав (Влах) — Власи* и сл. Во овој случај тие сѐ уште се покажуваат дејствени и вклучуваат во себе и нови зборови во нашата употреба: *кулак — кулаци, монолог — монолози, фелах — феласи* и сл. Отстапувања од редувањето *х:с* имаме во западното наречје во зборот *орев* — мн. *ореи;* сп. *ора(в) — ораси* во велешкиот и во северните говори. Ограничувања на овие алтернации им биле поставени во некои случаи со прераспределба на извесни наставки. Така станало во вокативната форма во еднината (в. § 151). Во зборообразувањето тие се исто така до денеска добро зачувани. Сп. *рака — раче — рачка, нога — ноже — ножици, долг — должина, сув (< сух) — сушина* и сл. Интересно е дека во охридскиот говор, каде што е зачуван изговорот *ѕ* наспрема *г (полог — полоѕи)*, во зборообразувањето наспрема *г* се јавува исто така африкат — *џ* го заменило постарото *ж*: *нога — ноџе, шилеџе* и сл. Тоа е единствен случај на гласовна замена во оваа алтернација во нашиот јазик, како што е и чувањето на изговорот на *ѕ* во алтернацијата *г:ѕ* пак својство на охридскиот говор. Очевидно е дека има врска меѓу тие две особености.

Видовме погоре дека се отклонува алтернацијата *к : ч : ц, г : ж : з* кај глаголите. Тоа е само една епизода од процесот на укинување на консонантските алтернации во општиот дел на глаголите, пројавен во нашиот јазик. Кај глаголите од IV група такви алтернации се јавувале, поради јотувањето, во презентот (1 л. еднина наспрема останатите лица), имперфектот, минатиот активен партицип I, минатиот пасивен партицип и глаголската именка. Сп. ст. сл. поражѫ: поразити, хождааше: ходити, пошть сѧ: постити сѧ, развраштенъ: развратити, ꙗвленιє: ꙗвити итн. Меѓутоа рано формите што алтернирале се израмнуваат со другите форми кај овие глаголи (*носам — носен, родам — роден* и сл.). Во Мак. ев. (13 в.) среќаваме, покрај другото (в. § 80), и

еден ваков показателен пример за тоа израмнување: пораꙁѫ пастырѣ (м. поражѫ п.). Такви примери среќаваме и во Добрејш. ев.: ѿпоустѫ, въпросѫ, приходѫ. Процесот на отклонување на консонантските алтернации кај глаголот го засегнал и односот *ш : с, ж : з* во случаите како: *напише — напиша* (дијал. *написа), кажсе — кажса* (дијал. *каза)*.

Другите консонантски алтернации во нашиот јазик се ограничуваат на помал или сосем мал број случаи. Така кај глаголите имаме однос *г : з* во случаите како *влегол — влезе, измолгов — измолзе*. За алтернацијата *х (в) : с, з, ш, ж* в. § 113,12, за *ќ :ш (шт), ѓ:ж(д)* в. § 104. Поголемо е функционалното значење на алтернациите *т : ќ, д : ѓ* во односот меѓу свршени и несвршени глаголски форми во случаите како: *плати — плаќа, роди — раѓа* и сл. (в. § 184). Истите алтернации се јавуваат и кај именките, особено во односот на еднината и збирната множина, и се развиле во резултат на новото јотување на *т, д: брат — браќа, брут — бруќе, ливада — ливаѓе* (в. § 106). Во истиот овој случај, т. е. во односот меѓу еднината и збирната множина се јавува и алтернацијата *н : н' — планина — планин'е, ремен — ремен'е* и сл. (в. § 85—86).

## АКЦЕНТ

**115.** Прасловенскиот акцент бил по место слободен и подвижен, т. е. не паѓал на еден определен слог, ами дури и во парадигмата на еден ист збор можел да се мести на различни слогови. По квалитет прасловенскиот акцент бил музикален или тоничен. Се разликувале два акцента 1. акут — со нагорна интонација, т. е. со постепено подигање на висината на тонот од почетокот кон крајот на акцентираниот слог, и 2. циркумфлекс — со надолна интонација, т. е. со спуштање на висината на тонот кон крајот на слогот. Покрај акцентот и интонациите, во прозодиските средства на прасловенскиот јазик влегувал и квантитетот на вокалите, т. е. разликувањето на долги и кратки вокали.

Современите словенски јазици, меѓу нив и македонскиот, значително отстапиле од оваа состојба во прасловенскиот. Тоничен акцент се задржал до денеска само во српско-хрватскиот и словенечкиот јазик. Старите должини исто така делум се задржале во српскохрватскиот, словенечкиот, чешкиот и словачкиот јазик, а во другите словенски јазици се загубиле. Во некои случаи и во посебниот развој на нашиот јазик се образувале нови должини, за која појава станувате збор порано (в. § 20). И во однос на местото на акцентот станале често коренити промени, така што денеска полскиот јазик има акцент фиксиран на вториот слог од крајот, а чешкиот и словачкиот на почетниот слог на зборот. И во македонскиот јазик има говори со фиксиран акцент.

Акцентот во нашиот современ јазик е динамичен, т. е. тонските разлики не се јавуваат во него како разликувачко својство, ами тој се карактеризира со силината на гласовниот удар врз акцентираниот слог. Во однос на местото на акцентот разликуваме повеќе акцентни типови во нашиот јазик, за кои ќе стане збор подолу. Во сите наши говори имаме помали или поголеми, па и коренити отстапувања во однос на местото на акцентот наспрема прасловенскиот јазик.

**116.** Кога се загубила разликата во интонациите во нашиот јазик не можеме попрецизно да определиме. Сигурно е дека тие постоеле уште доста време во нашите говори и по распадот на прасловенската јазична заедница со раселување на Словените. Во тоа нè уверува несомнено фактот што на бугарската и македонската јазична територија се извршила една промена зависна од квалитетот на акцентот. Се работи за пренесувањето на циркумфлексниот (надолниот) акцент врз следниот слог. Таа појава ја посматраме денеска во бугарскиот јазик во случаи како: *īрад — īрадъш̄*. Во овој збор акцентот врз првиот слог бил циркумфлексен (сп. рус. *īóрод*) и се пренесол врз следниот слог. Обратно, во случаи како *īрах — īрáхъш̄* такво пренесување не станало, бидејќи акцентот бил акутен (сп. рус. *īорóх*). Оваа појава и денеска е позната во еден опсег македонски говори (Солунско), во кои имаме: *īлас — īласó, дол — долó* и сл. Во минатото таа била позната и поназапад, како

што покажуваат словенските топоними во Грција: *Doló* (Јанина), *Longós, Stanós, Stogós*. Не можеме со сигурност да кажеме до каде таа се проширила на наша јазична територија, со оглед на големите поместувања што се извршиле во нашите говори во однос на местото на акцентот. Ни времето на ширењето на оваа појава не може со сигурност да се установи. Се има искажано една претпоставка, дека таа била причинета од нарастувањето на зборот со додавање на членски морфеми и со распространување на двосложните именски наставки како *-ове* во промената кај именките од машки род. Бидејќи одделни случаи и за едното и за другото се јавуваат во старословенските текстови, би можело врз основа на таа претпоставка да се заклучува дека кон 10—11 в. уште се чувале интонациите. Но тоа останува само една хипотеза. Со оглед на тоа дека од 13 в. можат во некои текстови да се најдат сигурни указанија за редукцијата на неакцентираните вокали (в. § 33), можеме да заклучиме дека интонациите во нашиот јазик, како и старите должини на вокалите, биле загубени веќе пред тоа време.

**117.** И во поглед на местото на акцентот станале до тоа време значителни промени во нашиот јазик. Развојот не можеме и во тој поглед поблиску да го следиме, бидејќи во најстарите текстови не се бележи местото на акцентот. Тоа почнува поредовно да се бележи дури во текстовите од 14 в. Во нив наоѓаме ред случаи со акцент поместен кон почетокот на зборот. Сп. ги овие случаи од различни текстови од 14—15 в.: *мо́лиꙉи, коу́ꙉиꙉи, ре́че, сре́бро, ви́но, на се́лѣ, ни́щеꙉѫ на ꙉра́воꙉѣ, ве́ликъ, го́ꙉовъ, жи́воꙉъ, за́конъ, ко́нецъ, ли́це, на́родъ* итн. Пренесен акцент имаме забележан во следните топоними во еден грчки запис од 15 в. во црквата Константин и Елена во Охрид: *Дво́рици, Су́шица, Чеко́вшꙉина.*

Со оглед на тоа дека веќе кон 14 в. се бележат зборови со пренесен акцент, отпаѓа сама по себе претпоставката. искажана од некои, дека за пренесувањето на акцентот од крајниот слог во нашиот јазик влијаел српскохрватскиот јазик. Преносот на акцентот во српскохрватскиот јазик е подоцнежна појава (15 в.). Освен тоа, при споменатата претпоставка се превидуваше дека јужните српски дија-

лекти го чуваат подобро старото место на акцентот отколку некои македонски дијалекти (западните). За еден наш говор, костурскиот, денеска располагаме со сигурно сведоштво дека неговиот акцентен тип бил изграден до 16 в. Тоа ни го покажува бележењето на местото на акцентот во речникот на костурскиот говор од 16 в., публикуван од Ѓанели и Вајан. Нема посериозна основа да не претположиме дека и другите наши акцентни типови биле барем во основното ако нѐ и во сите подробности, оформени до тоа време во текот на средниот век. Кога го претполагаме тоа, ги имаме, се разбира, предвид случаите со пренесен акцент што ги наоѓаме во текстовите.

Што се однесува до западното наречје, треба да го имаме предвид и ова општо соображение. Во акцентирањето на извесни синтагми, пред сѐ на состави од атрибут и именка, во ова наречје се чува заправо старото место на акцентот врз атрибут: *ш̄ако́в — човек, бела́ — брада* и сл. Старото место на акцентот е овде зачувано, бидејќи ваквите акцентни целости се вклучуваат во правилото за третосложно акцентирање без да има потреба од пренос на акцентот. Ваквите целости заправо можеле да бидат сами по себе еден важен продуктивен образец при изградувањето на системот на третосложното акцентирање. Тоа претполага дека третосложното акцентирање било создавано доста време пред 16 в. дури уште биле обични случаите со непренесен акцент што можеле да се вклучат во неговиот механизам. Во одвивањето на такви процеси како што е губењето на интервокалното *в* (17—18 в.) веќе се чувствува и дејството на третосложното акцентирање во западното наречје (в. § 92).

**118.** Пренесувањето на акцентот од неговото старо место во нашиот јазик не било процес чисто фонетски обусловен, како што бил случајот со пренесувањето на акцентот во српскохрватскиот јазик. Кај нас се работи за аналогни поместувања во рамките на извесни парадигми, како и за налагањето на некои обрасци на акцентирање на синтагматски целости наследени во поограничен број случаи уште од прасловенскиот јазик. Така обрасците од типот на српхрв. *по̏д го̄ру*, рус. *по́д го̄ру* (со прасловенски пренос на акцентот врз предлогот) се наложиле во нашиот јазик во

некои говори по таков начин што од секој еднослоожен и двосложен збор акцентот преминува врз предлогот, при услов синтагмата да има прилошко значење (сп. *ná ūaū, zá очи, ūреку лице* и сл. во западното наречје). Исто така, разликите настанати во прасловенскиот јазик во акцентирањето на простата наспрема сложената придавска форма, и кои се должат на т. н. прасловенски метатонии, можеле да дадат повеќе комбинации на акцентирање на синтагми од атрибут и именка, од кои се изградувало третосложното акцентирање на таквите синтагми во западното наречје. Сп. ги, на пример, тие разлики денеска во рускиот јазик и во чакавското наречје: *бóсо — босóе, bosȍ — bosî, белó — бéлый, belȍ — bélī, īолó — īóлый, golȍ — gȍlî* и др. Имено, во ваквите наспоредици била дадена можност и за установување на акцент пренесен кон почетокот и, обратно, за тоа да се чува тој непренесен во синтагми како *īолá īлавá*, каде што можел да послужи за изградување на една тросложна акцентна целост. До таква целост се идело со тоа што ослабувал, а конечно и се губел акцентот од вториот член на синтагмата: *īолá īлавá* > *īолá īлава*. Во подоцнежно време тоа станувало во западното наречје при усвојувањето на турски редуплицирани состави: *карши́ карши́* > *карши́ карши*.

**119.** Установувањето на нашите современи акцентни типови не може да се замислува надвор од оние коренити граматички промени што ги доживеал нашиот јазик во средниот век, а какво што е во прв ред рушењето на старата деклинација. Со тој и други процеси се намалиле во значителна мера формите на дадени парадигми во нашиот јазик, па заедно со нив се затирале и извесни акцентни алтернации што ги карактеризирале тие форми. Од друга страна, ширењето на употребата на акузативот за сметка на другите падежи одело заедно и со налагањето на местото на акцентот што го носел тој падеж. Во акцентниот тип *ѫкá*: ѫкѫ (сп. руски *рукá — рýку)* ширењето на таа употреба, на пример, доведувало и до установување на акцентот во тој тип именки од *а*-основа врз првиот слог. Ова секако придонесло за тоа што во нашите современи дијалекти именките од *а*-основа скоро без исклучок немаат акцент врз последниот слог.

**120.** За тоа дека во изградувањето на акцентните типови во нашиот јазик играле важна улога фактори од граматички карактер сведочи различителната служба на нашиот акцент. Во западното наречје таа се пројавува во синтагмите. Така на пример во случаите како *ȯд дрво: од др'во* во западното наречје само местото на акцентот укажува на тоа дека имаме синтагми со различно значење (*падна о́д дрво: кутија од др'во*). Во источното наречје, каде што местото на акцентот не е строго определено, тој се користи за разликување на форми во конјугацијата. Така имаме: *(да) зафа́ти — зафати́ — за́фати*, форми во кои местото на акцентот го разликува презентот, аористот и императивот.

**121.** Во нашите дијалекти ги разликуваме главно овие акцентни типови:

1. Говори со подвижен акцент. Такви се говорите во Солунско (Сухо, Висока) и малешевско-пиринските, во кои имаме случаи на местење на акцентот во промената на еден збор: *глас — гласо́, че́лу — чила́, чиса́лу — чисала́, и́гла — игла́та, гла́ва — глава́та* итн.

2. Говори со акцент установен главно на вториот или третиот слог од крајот, со повеќе или помалу окситони зборови. Такви се говорите: костурско-лерински, тиквешко-мариовски, кукушко-воденски и др. во југоисточниот дел на нашата земја. Меѓу нив костурско-леринскиот и тиквешко-мариовскиот само по исклучок имаат зборови со акцент на крајниот слог, додека во југоисточните говори тоа е чест случај.

3. Североисточните говори отстапуваат од претходниот тип по тоа што во нив е можно акцентирање и врз четвртиот слог од крајот, во случаи како *кра́ставица, ла́павица, ве́рверица* и др., додека југоисточните говори го отклонуваат таквото акцентирање.

4. Говори со акцент установен на определен слог. Во говорот на Бобошчица (Корчанско) акцентот редовно паѓа врз вториот слог од крај. Во западното наречје го имаме третосложното акцентирање: акцентот паѓа врз третиот слог од крајот, до колку е зборот тросложен или повеќесложен (сп. *на́родот — наро́дите, во́да — во́дица — воде́ница — водени́цата*

— *воденичáркаша* и сл.). Меѓутоа, додека во говорот на Бобошчица акцентот следува автоматски едно правило (секогаш паѓа на вториот слог), во западномакедонското наречје акцентот кај синтагмите може да зема различно место и со тоа да служи како знак за разликување на значењето на тие синтагми, како што тоа го покажавме погоре.

**122.** Во сите овие акцентни типови се изразени извесни основни тенденции во развојот на нашиот акцент, само во различна мера или на различен начин. Заедничка појава е префрлањето на акцентот од крајниот слог кон почетокот, особено од крајните отворени слогови. Во западното наречје и во говорот на Бобошчица, па и во говорите костурско-лерински и тиквешко-мариовски (иако во нив со повеќе отстапувања) таа тенденција ги дала своите крајни резултати. Во другите наши говори акцентирање на крајниот слог имаме сè уште во помала или поголема мера, пред сè ако се работи за затворени крајни слогови.

Заедничка појава за повеќето говори е и ограничувањето на акцентот до третиот слог од крајот, т. е. избегнувањето на четворосложното акцентирање (од ова отстапуваат североисточните говори). Во различни наши дијалекти таа појава се остварува по различен начин.

Така, на пример, во членуваната форма од *мáшчеа* (со стар акцент врз првиот слог) би се добил акцент врз четвртиот слог од крајот. Во некои говори тоа се избегнува со развивање на секундарен акцент: *мáшчеàша* (Солунско и др.), така што заправо четворосложниот комплекс се дели на две двосложни ритмички целости. Во говорите како костурскиот тоа се врши по поинаков начин — акцентот во нечленуваниот збор се поместил кон крајот, така што и при нараствувањето на зборот нема да се добие четворосложен акцент: *машчéа — машчéаша.* Во западното наречје четворосложното акцентирање се избегнува со поместување на акцентот, така што при растењето на зборот да остане секогаш на третиот слог од крајот: *мáшчеа — машчéаша.* Дека се работи за дејство на еден ритмички принцип, којшто не допушта по акцентот повеќе од два слога, од сево ова убаво се гледа. Показателно е тоа што во костурско-леринскиот и тиквешко-мариовскиот говор топонимите не го местат акцентот врз вториот слог: *Вúшени,*

*Бéгнише* и сл. Причината е во тоа што тие не се членуваат и затоа нема да се дојде при нив до нарушување на споменатиот ритмички принцип.

**123.** Ограничувањето на местото на акцентот врз последните три слога е стара карактеристика на несловенските балкански јазици. Такво акцентирање имаме во грчкиот, романскиот и албанскиот јазик. Пројавувањето на истата состојба и во нашиот јазик не може да се издели од тој поширок јазичен контекст. Заедно со пренесувањето на известни балкански реченични модели во нашиот јазик, одело и споменатото адаптирање на реченичната ритмика карактеристична за балканската јазична средина. Изградувањето на нашите акцентни типови се вршело под тоа воздејство. Меѓутоа, тоа се вршело едновремено сообразно со наследените прозодични својства и со потребите што произлегувале од преустројството на нашиот граматички систем. Тоа доведувало и до такви решенија во рамките на изразените ритмички тенденции, какво што е западномакедонското третосложно акцентирање или акцентирањето во говорот на Бобошчица. Природно е што во онаа ареа на Балканот, во која се ограничува акцентот на последните три слога, се откривале можности за паралелен развој на известни акцентни типови. Секундарен акцент познаваат и грчките говори во случаи кога со придавање на енклитика акцентната целост би станала четворосложна (сп. τ'ἄρματά μας „нашето оружје"). Непосредниот контакт на говорите не бил неопходен услов за откривање на еднакви развојни можности. Известни карактеристики на типот застапен во западномакедонскиот среќаваме во грчкиот дијалект на Кипар, меѓу другото пренесување на акцентот врз атрибутот (сп. καλός παπας „добар поп"). Ваквите случаи се уште една потврда за тоа дека нашиот акцент треба да се разгледува во пошироките рамки на прозодичните својства карактеристични за балканската јазична средина.

# МОДЕЛИ НА РЕЧЕНИЦИ И СИНТАГМИ

**124.** Реченичните конструкции во нашиот јазик се моделирале под видно воздејство на балканската јазична средина. Истото важи и за начините на поврзување на зборови во синтагми.

**Проста реченица.** Удвојувањето на објектот е суштествено обележје на реченицата во нашиот современ јазик. Таков строеж на простата реченица нашиот стар јазик не познавал. Директниот објект се удвојува ако е определен т. е. ако го сочинува заменска форма, членувана именска форма или сопствено име. Сп. *го видов него (човекот, Петрета)*. Ако не е определен, директниот објект не се удвојува: *видов еден човек*. Индиректниот објект се удвојува редовно, независно дали е определен или не: *му реков нему (на човекот, на Петрета, на еден човек)*. Ваква состојба ни е претставена во западното наречје (и во литературниот јазик). Во источното наречје удвојувањето на објектот е обична појава, но не така регуларна.

Удвојувањето на објектот, со кое се отстапило од традиционалниот строеж на словенската реченица, е појава што се развила во контакт со несловенските балкански јазици (така се случило и во бугарскиот јазик и во говорите на југоисточна Србија). Писмените текстови не ни даваат можност да го следиме поблиску развојот на оваа особеност во нашиот јазик. Во живиот говор таа се јавила рано. Следните места од Добр. ев. нè потсетуваат на конструкциите со удвоен објект: **се ѫече о доусѣ иже хотѣхѫ и пѫиѧти** (Мар. ев. Јов. VII 39. **иже хотѣахѫ пѫиимати**); **Ги манась твои иже имѣхь положихь и вь оуброусѣ** (Мар. ев. Лука

XIX 20 ги. се мънасъ твоѣ ıжже имѣхъ. положенѫ въ оуброусѣ). Сп. и од Мак. ев.: да и лазара убыѫть и (Мар. ев. Јов. XII 10 да и лазара оубиıѫтъ); копиемь емоу пакы ребра емоу прободе (Мар. ев. Јов. XIX 34 копиемь емоу ребра прободе). Во Хлуд. триод од 13 в. наоѓаме уверливи примери за оваа појава: колъ краты въсхотѣхъ събрати ѫ чѧда твоıа ... (Мар. ев. събърати чѧда твоѣ); ıако не имать тебе оставити дондеже створѫ всѣ елико ти гла(гола)хь тебѣ. Примери со удвоен објект се среќаваат и во првобитниот превод на делото на Дамаскин Студит (16 в.). Тие се среќаваат не само на места каде што и грчкиот оригинал употребува двоен објект, ами и на места каде што во оригиналот објектот не е удвоен. Тоа сведочи за обичноста на оваа конструкција во нашиот јазик во 16 в. Сп. мене ме имѣше вѣрнѣиши ѿ вьсѣх; где его погребосте Лазара; менѣ ми подас(ть) благодать: Хс ... ıако имь глаголаше оученикомь. Пример со удвоен објект наоѓаме и во еден запис од 1598 г. во пролог од 15 в. што се чувал во црквата св. Климент во Охрид: архиепіскупоу ωхрискому крь (кvрь) Баламоу главу емоу ѿсѣкоше туρци ... а немоу вечна емоу паметь. Во живиот говор удвојувањето на објектот било познато од многу порано.

Во балканските јазици (грчкиот, романскиот, албанскиот) удвојувањето на објектот е стара појава. Сп. грч. τὸ 'βρηκε τὸ μέρος го најде местото; τοῦ εἶπε ὁ γέρος τοῦ δράκου му рече старецот на змевот; ром. *mie mi se pare* мене ми се чини; аром. *lilitša s o arup* цвеќето да го скинам; алб. *i a dha sëmmës* ѝ даде на мајка си; *e pyeti motrën* ја праша сестрата. Од тие јазици таа проникнала и во нашиот јазик. Меѓутоа, удвојувањето на објектот не е така регуларна појава во нив, каква што станала во нашиот јазик, пред сè во западното наречје (до состојбата на западното наречје во овој случај е најблиска онаа во албанските говори). Во романскиот објектот се удвојува ако претставува лична заменка, а инаку во контекст во кој би можело да произлезе некаква нејасност поради позицијата на објектот. И во овој случај можеме да ја констатираме интересната појава во контактот меѓу јазиците. Еден процес настанат по побуда од некој туѓ јазик може да се реализира во пошироки размери во јазикот што усвојува.

Тој може по специфичен начин да ја изгради дадената структура.

**125.** Во однос на строежот на простата прашална реченица важна особеност на западното наречје е тоа што како нормален начин се јавува градењето на тие реченици без прашалната партикула *ли*. Сп. *іо виде Сѿојана? му рече на Сѿојана?* Во источните говори, обратно, би било нормално да се употреби овде *ли: виде ли іо Сѿојан? рече ли му на Сѿојан?* И оваа особеност на западното наречје се развила под воздејство на балканските јазици, во кои е таа позната. Сп. грч. ἦρθε ὁ φίλος σου; дојде (ли) твојот пријател? φτιάξατε σπίτι; направивте (ли) куќа? аром. *u vidzuš casa?* ја виде (ли) куќата? алб. *ke bâ detyrën?* ја направи задачата? Ваквото оформување на прашалните реченици во западното наречје е една од оние појави што укажуваат на западна Македонија како на терен на посебно живи меѓујазични вкрстувања.

**Сложена реченица. Паратакса. 126.** Во паратаксата треба да се забележи губењето на сврзникот-партикула *же*, многу често употребуван во нашите стари текстови. Неговото полно елиминирање или заменување со *и* можеме убаво да го следиме во еден ракопис како што е Вранешничкиот апостол (13 в.). Сп. **пришедь саүль вь ерүсалимь** (таму каде што Шиш. ап. има: **пришьдь же Саүль вь Иерүсалимь**); **и прозрѣ абие: и вьставь крьсти сѧ** (во Шиш. ап. **прозрѣ же абие, и вьставь крьсти се**). Споменатото заменување на *же* произлегувало од соодветниот процес во народниот јазик.

**127.** Во составот на приредените сврзници влегле некои од туѓо потекло, особено од турскиот јазик. Се разбира, примањето на еден сврзник значи нешто повеќе од примањето на некој полнозначен збор, зашто сведочи за сфаќање на смислата на туѓиот реченичен склоп. Со турското *ама* се заменил во нашиот народен јазик стариот сврзник **нъ, нѫ**. Замената произлегла отаде што тој бил засегнат од некои фонетски промени што го чинеле неизразен. Од **нъ** со редупликација на назалниот елемент се добил поновиот изговор на тој сврзник **нѫ**, меѓутоа при деназализацијата пак се јавила опасноста од неизразност. Тоа и придонесло за ширењето на *ама* во нашиот јазик.

Во западните говори, исто во врска со тоа, се дошло до образување на новиот сврзник *ѿуку* (развиен од прилогот *ѿолку* со значење „само"). Во нашиот литературен јазик повторно се соживува употребата на стариот сврзник во варијанта *но,* дојдена од рускиот јазик.

Бројот на приредените сврзници (како, впрочем, и на подредените и на модалните зборови) примени од турскиот е значителен во нашиот народен јазик. Нивното усвојување не произлегувало секогаш од потребата да се замени еден сврзник што станал неизразен, како во случајот со нъ. Во повеќе случаи тие се употребуваат напоредно со старите словенски сврзници. Во копулативните *ем* иде покрај *и,* но тоа се чувствувало како поекспресивно во случаи кога сврзникот врши служба на партикула за потсилување *(ем ѓол, ем зол)*. Во адверзативните, покрај веќе споменатото *ама,* често се употребува *анџак* „и така" *(анџак сме и ние обајцаѿа ѿука)*. Меѓу дисјунктивните ги имаме: *ѓе . . . ѓе, јок . . . јок* „час . . . час" *(ѓе едно ѓе друѓо; јок ова јок она)*. *ја . . . ја, јали . . . јали, а . . . а* „или . . . или". Есклузивни сврзници од турско потекло се *сал, салѿе, саѓе, иљa* „само"; конклузивни: *ѓемек* „значи, спрема тоа", *заѿе, заѿи* „и така". Примањето на овие синтаксички елементи сведочи само по себе за силното влијание на турскиот јазик врз нашиот (в. § 227). Во литературниот јазик денеска повеќето од нив не се употребуваат, така што се иде до повторно соживување на употребата на соодветните словенски сврзници.

**Сложена реченица. Хипотакса. 128.** Во хипотаксата се забележува во повеќе случаи пригодување на нашата реченица кон моделите својствени за балканските јазици. Пред сè тука треба да се спомене разликата што се прави во тие јазици меѓу поврзувањето на финалните реченици, од една страна, и комплетивните од друга. Финалните реченици се воведуваат во нашиот јазик со сврзникот *ѓа, за ѓа,* а комплетивните со *ѓека, оѿи, шѿо*. Сп. *ѿој ѓојѓе (за) ѓа ѿе виѓи. — ѿој рече ѓека ќе ѓојѓе.* Во српхрв. во двата случаи се употребува сврзникот *ѓа: ѓошао је ѓа ѿе виѓи. — рекао је ѓа ће ѓоћи.* Поврзувањето на споменатите реченици со различни сврзници е особеност на балканските јазици. Во нив ги имаме како финални сврз-

ниците: грч. νά, ром. *să*, алб. *të*, а како комплетивни: грч. πῶς (ποῦ, ὅτι), ром. *ca*, *să*, алб. *që* (*se*).

**129.** Не само оваа основна дистинкција што се пренесла од тие јазици во нашиот (како и во бугарскиот, сп. *да* — *че*), ами и составот на некои сврзници или нивниот избор укажува јасно на една таква зависност. Така засилувањето на *да* со предлогот *за* (*за да*) во финална служба е појава што наоѓа соодветство во несловенските балкански јазици. Употребата на ґрчкиот сврзник *оти* на широко подрачје кај нас во декларативни реченици веќе самото по себе укажува на еден момент од копирањето на вопросниот реченичен модел. Интересно е дека во современиот народен грчки јазик сврзникот ὅτι не е обичен во оваа служба. Тој му бил својствен на средногрчкиот. Оттука е јасно дека тој останал во нашиот јазик во жива употреба до денеска од она време кога бил позајмен при создавањето на споменатата дистинкција, а дури уште нашиот јазик не располагал со таков сврзник што би го заменил ефикасно *да* во комплетивни реченици.

Во други наши говори место *оти* е пообичен сврзникот *дека* (така е и во литературниот јазик). Но и тој сврзник укажува на потеклото на разликувањето во поврзувањето на финалните и комплетивните реченици. Тој не е ништо друго ами калка на грчкиот сврзник ποῦ што како прилог има значење „каде" исто како и нашиот сврзник (*дека* < *къде-ка*). Во костурските говори се употребува *што* во декларативни реченици: *рече што ќе дојди* и сл. Тоа е наподобрување на аромансокиот, чие влијание било посебно силно имено во тој реон, во кој Ароманите се наоѓале од старо време во доста компактна маса. Со *што* се воведуваат нормално и последични реченици во нашиот јазик: *толку е лут, што не му се зборнува.*

Сврзникот *оти* се употребува во повеќе наши говори не само во исказни реченици, ами и во причински (тој се употребува инаку и како прашален сврзник во самостојни прашања: *оти дојде?*). Сп. *си оди оти ќе го тепам*. Во ваква употреба тој ни е засведочен уште во 12 в. во приписка во Битолскиот триод: **поминаите брате ивана емностина зѧтѣ оти мі даваше прѣсоль и млѣчице.** Во грчкиот денеска διότι во оваа служба е сврзник својствен за литературниот,

а не за народниот јазик. Сврзникот *зашто*, со кој во каузални реченици обично го заменуваме *оти* во литературниот јазик, има исто така непосреден образец во грчкото γιατὶ. Во народниот јазик, порано, во оваа служба често се употребувале и сврзниците: *чунки, заре, зер(е)*, примени од турскиот јазик. Сп. *никој од пријателите не му поверуал... чунки секој го знаеше; дај момата додека ти кљукат на портата, заре после ќе фанеш ти да кљукаш.*

**130.** Сврзникот *да* претставува граматички елемент карактеристичен за јужнословенската група наспрема другите словенски јазици. Како што видовме, во нашиот јазик неговата употреба се ограничила со тоа што, како и во балканските несловенски јазици, тој не воведува комплетивни реченици. Меѓутоа, честотата на овој сврзник се зголемува многу во други конструкции, во составот на кои во балканските јазици идат соодветните сврзници (грч. νὰ, ром. *să*, аром. *se*, алб. *të*) со конјунктив. Еден таков случај претставува замената на инфинитивот со *да*-реченици (в. § 191).

Контактот со балканските јазици во однос на сврзникот *да* се изразува и во тоа што тој се засилува, прво во финална служба, со предлогот *за*. Сп. *тој дојде за да ме види.* Во народниот јазик *за да* се употребува не само во финални реченици: *му казал брат му за да му ги пасе овците.* Вакво засилување и вакваа употреба на соодветните сврзници е особеност на балканските јазици (грч. γιὰ νὰ, аром. *tra se*, алб. *për të*). И друга една особеност во употребата на *да* произлегла од усвојувањето на балканскиот модел на *да*-реченици во нашиот јазик. Имено, меѓу *да* и глаголот се инкорпорираат само негацијата и кратките форми од личните заменки *(да не видам, да го видам)*. Непосредната врска на *да* со глаголот не може да се раскине со вметнување на други зборови, како што е тоа можно во српскохрватскиот. Сп. во српхрв.: *решили су да Петар отпутује* или: *да отпутује Петар* (со извесна стилска разлика). Во мак.: *решија, Петре да отпатува* или: *да отпатува Петре.* Во вакви реченици често по паузата што следи зад главната реченица иде субјектот, баш поради тоа што тој не може да се вметнува меѓу сврзникот и глаголот.

Конструкции со *да* служат за опишување на императивот во 3 л. едн. и мн. и во 1 л. мн. (*да оди — да одат, да одиме*, в. § 206). Според балкански образец се воведуваат во нашиот јазик и временски реченици со *пред да, кога (и) да* (српхрв. *пре него што, кад — кад год*). Сврзникот *да* под истото воздејство се установил и во вакви конструкции со условно значење: *не го викнавте Петрета, може и тој да дојдеше* (српхрв. *нисте позвали Петра, можда би и он дошао*).

**131.** Најобичен начин на сврзување на релативните реченици во нашиот народен јазик е со сврзникот *што*. Како знак за релативност *што* се прибавува во составите: *каков што, колкав што, каде што*. Овој сврзник се употребува упатувајќи на даден збор независно од неговиот род и број. Сп. *човекот (жената, детето) што дојде — луѓето што дојдоа* и сл. На тоа дека во народниот јазик станувал обичен овој начин на сврзување на релативни реченици укажува фактот на ширење на формата за ср. род **юже** во нашите стари текстови за сметка на другите форми од релативната заменка-сврзник. Често се таквите примери веќе во Добр. ев. (поч. на 12 в.): **вьсѣхь оть вась, еже не отречеть са; не народь сеи, еже не вѣсть закона; желааше насытити сѧ оть рожець, еже ѣдѣхѫ свиниѩ.** Во случај сврзникот *што* да изразува кос падежен однос, во нашиот народен јазик се обични вакви конструкции: *човекот што го видовме вчера, жената што бевме со неа заедно, луѓето што им се смеевме* итн. Сп. исто во Хлудовиот триод од 13 в.: **даръ еже си прижлъ да не скръıешн его въ земи; дверь неб(ес)нѫѫ еже проиде еднн Х(ристос)ь б(ог)ь н(а)ш; и косни сѧ всѣхъ еже имать.** Ваквата употрдба на еден општ релативен сврзник, со тенденција да се отклонат од него сите други граматички определби што ги носи како заменски збор, е пак појава обична за балканските јазици. Уште повеќе во полза на тоа дека во нашиот јазик таа е исто така резултат на контактот со нив, говорат конструкциите од родот на овие што сега ги приведовме. Тие се, имено, обични во балканските јазици. Сп. грч. ὁ μαθητὴς ποῦ τοῦ (ἔ)δωκα τὸ βιβλίο ученикот што му ја дадов книгата: аром. *omlu tsi l'-u ded cartea* човекот што му ја дадов книгата ; алб. *djali, që i dhash librin, erdhi* детето, што му ја дадов книгата, дојде.

Развивањето на хипотаксата во нашиот литературен јазик доведе до тоа што да се измени значително состојбата во однос на сврзувањето на релативните реченици наспрема состојбата во народниот јазик. Покрај *шшо* во литературниот јазик идат веќе во многу честа употреба и *кој(шшо), која(шшо)* итн., па како сосем нова се јавува и употребата на прашалната заменка *чиј* во релативна служба. Дури во таа служба таа кај некои пишувачи добива и посебно формално обележје со придавање на релативното *шшо: чијшшо, чијашшо* итн. Тоа се појави што произлегуваат од извесни специфични потреби на исказот во литературниот јазик и што причинуваат отстапување на неговата синтакса од синтаксата на народниот јазик. Притоа нашиот литературен јазик се сообразува со извесни обрасци застапени во другите современи словенски литературни јазици.

**Редот на зборовите. 132.** Редот на зборовите во нашиот јазик е останат слободен, каков што е во сите словенски јазици. Удвојувањето на предметот секако спомогнало да не се фиксира редот на главните членови на реченицата, бидејќи ја отклонува нејасноста што би можела во некои контексти да се јави во односот субјект-објект.

Некои модели на редење на зборовите во реченицата се пренесени во нашиот јазик од другите балкански јазици.

Веќе порано истакнавме дека во западното наречје реченицата може да почнува со кратка заменска форма: *іо видов човекоѿ, му реков на Пеѿреѿа* и сл. Таа особеност ја познаваат балканските јазици. Сп. грч. τὸν εἶδα го видов; ром. *mi se pare* ми се чини; companion аром. *n' o akôtsai* си ја фатив; алб. *i tha* му вели. Во западното наречје е исто така често (но не задолжително) да дојде помошниот глагол *сум* во почетокот на реченицата: *сум болен, е дојден* и сл. Сп. грч. εἶναι ἀπὸ τὴν 'Αθῆνα (тој) е од Атина; аром. *esku faptu Bituli* сум роден Битола; алб. *âsht shum i bukur* е многу убав.

Сè уште е нормален начин атрибутот да иде пред именката што ја определува. Но не е ретко, особено во западното рaречје, да се поставува атрибутот зад именката: *кошула ленена, ӣченица варена, ӣиле ӣечено* и сл. Ваквото место на атрибутот во западното наречје се јавува дури како задолжително ако е атрибутот посвојна заменка: *Пеѿре наш, со Мара ваша* итн. Поставувањето на атрибутот

зад именката е својство на романските јазици (сп. во аром. *om bun—omlu bun* или *omlu atsel bun* „човек добар", „човекот добар"). Таа особеност е карактеристична и за албанскиот јазик (алб. *djal i mir* „дете добро"), а се среќава доста често и во грчкиот (грч. *μιὰ φορεσιὰ φράνκικη* „облека френска"). Несомнено е дека таа настанала во нашиот јазик во контакт со романските говори во Македонија и со албанскиот.

**Синтагми. 133.** Овде ќе ги разгледаме начините на сврзување на зборовите во поголеми смисловни целости — синтагми. Имаме два начина на такво поврзување: 1. со непосредно прибавување на еден збор кон друг, 2. со употреба на даден предлог (или друг граматички збор) што го установува односот меѓу зборовите. И во едниот и во другиот случај ќе го засегнеме главно она што се јавува како извесна новина наспрема состојбата во нашиот стар јазик.

**134.** Директниот објект се придава непосредно кон глаголот: *го викна Петрета* и сл. Сепак, има говори во кои се јавува веќе и поинакво сврзување на директниот објект — со помош на предлогот *на*: *го викна на Петрета* и сл. Оваа појава е забележана во некои говори во Егејска Македонија и во Дебарско. Сп. *закопае на најмалечката сестра, звеа на децата* (с. Бобишта, Костурско). Кај најмладата генерација таа се забележува и во Скопје. И во овој случај имаме калкирање на еден туѓ граматички модел. Таа особеност е карактеристична за романскиот јазик, а се среќава, иако поретко, и во ароманскиот (аром. *'l vidzui pi Taki* го видов на Таки).

Непосредно прибавување на директниот објект се јавува и во синтагми со глаголска именка што го заменуваат стариот објектен генитив: *орањето нивјето, копањето лозјето*. Меѓутоа, можно е овде, а во литературниот јазик станало и пообично, поврзувањето со помошта на предлогот *на*: *орањето на нивјето* и сл.

**135.** Често е во нашиот јазик непосредното прибавување на т. н. втор акузатив, како и на дополненија што се допираат до составни со именски прирок или, од друга страна, се јавуваат како дополненија за околностите (и како

такви можат да се заменуваат и со предлошки конструкциии). Сп. *го кладоа Петрета полјак; ќе си го земеме домазет; тој работел папуција; кошот го наполни слама; ќе му тече куката мед и млеко; за цело време око не трепна; каква е да е ... ама на Илка (како) сонце му грее.* Конструкциите со два директни предмета, како и другите приведени конструкции, се многу обични во балканските јазици. Сп. грч. νὰ τοῦ δώκω τὴ θυγατέρα μου γυναίκα да му ја дадам ќерка ми жена; аром. *u are căftată nveastă* ја посака (за) невеста; алб. *ai e ka marrë grue* тој ја зеде жена. Во нашиот јазик ваквите случаи претставуваат во добар дел преосмислени остатоци од споеви со беспредложни падежни форми, најчесто со инструменталот. Тие нашле поткрепа во соодветните беспредложни споеви во балканските јазици. Сп. грч. ἐγέμισεν αὐτὸ ὕδορ го наполни вода, κοιμᾶται ὕπνο βαθύ спие длабок сон. Под воздејство на балканските јазици притоа станале обични и ред други случаи со непосредно прибавување на имиња кон глаголот. Сп. грч. λιβανιές μυρίζεις — мак. *мирисаш ливанто,* грч. σποδάζει γιατρός — мак. *тој учи (за) доктор,* тур. *tüfek atmaq* — мак. *фрла пушка.*

**136.** Непосредното прибавување на дополнението за место кон прирокот е една карактеристика на западното наречје: *бев Битола, одам Прилеп* и сл. Таа особеност ја познава аромантскиот (сп. *mi duc Bitule* одам Битола), и отаде таа проникнала и во нашиот јазик.

**137.** Непосредно прибавување на именска определба имаме во синтагмите што го заменуваат стариот партитивен генитив: *чаша вода, кило месо* итн. Први вакви примери срекаваме во текстовите од 12—13 в. Сп. во Хлудовиот триод: **множество пшеницѫ и вино; изыдетъ полъ градъ въ плѣнение.** Сп. подоцна во Македонскиот превод на Дамаскинот од 16 в.: **единь оукрѫшь дрѣво.** Непосредно прибавување во вакви синтагми имаме во грчкиот и албанскиот, додека поврзувањето со помош на предлог му е својствено на романскиот и аромaнскиот. Сп. грч. ἕνα ποτήρι νερὸ една чаша вода, алб. *nji shishe vên,* ром. *o sticlă de vin* едно шише вино; аром. *nă păreacl'ă di stra*ⁿ*e* еден чифт алишта.

**138.** Не е ретко непосредното прибавување, без други граматички показатели, во синтагми од атрибут и именка. Таков е случајот со неменливите придавки примени од турскиот јазик: *серт човек, жена, деше, луѓе* (в. § 158). Турските обрасци од типот *самур калпак, шам кајсија,* во кои првата именка се јавува како атрибут на втората, придонесле да се установат такви синтагми и во нашиот јазик. Сп. *сила рабоша, ветар рабоша.* Од турскиот се калкирани ваквите состави со именката *време: ручек време, ужина време, жетва време.*

**139.** Употребата на предлозите е во нашиот современ јазик позачестена во однос на состојбата во тој поглед во нашиот стар јазик. Изменувањето на синтетичката деклинација оди со засилување на таа употреба, па и со изградување на нови предлошки конструкции. Така, предлогот *со* влегол во конструкции со инструментално значење: *со рака, со мошика, со пушка* и сл. Процесот е стар, сп. во Мак. ев.: ни помєщаитє бисєръ вашихь прѣдь свинѣми: да нє попєрѫть ихь сь ногами своими; во Хлуд. триод: вьзможє мѫжь дрѣводѣль и ковачь оударѣѫ сь млатомь; и съвлѣкшє с хламидоѫ чръвлєнѫ облѣкошѫ и. Тој се јавува и во некои српскохрватски говори во кои инаку старата падежна промена се чува добро. Интересно е дека предлогот *со* не го прима акцентот врз себе (исклучок во прилошките состави: *сó сила, сó време*). Упадлива е разликата во акцентирањето: *бéз рака — со рáка* и сл. Тоа може да се должи на фактот што предлогот *со* влегол во поново време во конструкции со инструментално значење. Ако е така, во тоа би имале и едно указание дека акцентирањето *бéз рака* и сл. е обопштено пред да навлезе овој предлог во инструменталот на орудие.

**140.** Ред предлошки синтагми укажуваат недвосмислено на контактот на нашиот јазик со несловенските балкански јазици. Употребата на предлозите поради тоа се разликува во многу случаи од обичната нивна употреба во словенските јазици. Така предлогот *од* го заменил наполно *из: идам од град, излезе од соба, тој е од Прилеп* (српхрв. *идем из града, изашао је из собе, он је из Прилепа*). Тој иде место *с* во вакви случаи: *рипна од дрво* (српхрв. *скочио је с дрвета*). Ваквата употреба на *од* се согласува со употре-

бата на соодветните предлози во балканските јазици (грч. ἀπὸ, ром. *de* [*di*], алб. *prej*, *nga*). Сп. грч. εἶναι ἀπὸ τὴν Ἀθήνα тој е од Атина; ἀπὸ καιρὸ σὲ καιρὸ од време на време; аром. *inši di tu udae* излезе од (в) соба; *alsări di pi pom* рипна од (на) дрво; алб. *ai duel prej dhome* тој излезе од соба; *ajo zbriti prej drunit* таа слезе (се симна) од дрво. Наклоноста да се употребува отъ м. изъ се забележува уште во старословенските текстови, под влијание на грчкиот оригинал. Сп. ісходѧште отъ грꙑда того. прахъ отъ ногъ вашихъ отътрѧсѣте въ свѣдѣние на нѧ Зогр. ев. Лука IX 5; і натанаілъ іже бѣ отъ кана галилеискъі Зогр. ев. Јоан XXI 2. За *од* во посесивна служба в. малку подолу. Предлогот *за* го заменил во нашиот јазик предлогот *о* во состави како „зборувам (мислам и сл.) за нешто". Сп. и во грч. δυὸ λόγια γιὰ τοὺς Χίωτες два збора за Хиотите. Сп. ги и овие случаи на еднакво образување на сложени предлози: ***среде во морешо***, грч. μέσ' (σ)τὸ πέλαγο; ***внашре во кукаша***, алб. ***mrena në shtepi***; ***сосе коњише***, алб. ***me gjitë kual***, ***сосе кайиданош***, аром. *cu tot căpitanlu*.

Бројните вакви согласувања покажуваат дека промените во деклинацијата во нашиот јазик, при кои дојдува до израз имено зачестената употреба на предлозите, не можат да се разберат без да се земе предвид воздејството на балканската јазична средина.

**141.** Посебен случај претставува развојот на предлошка конструкција за индиректен објект. Посебноста се состои во тоа што предлогот *на*, кој влегува во таа конструкција, се испразнил од секакво реално предлошко значење и се свел до чисто граматички знак за индиректниот објект. Сп.: *му реков на Стојана* и сл., каде што *на* го воведува предметот и ја врши во тој поглед онаа граматичка функција што порано ја вршела падежната наставка (*на Стојана*: *Стојану*). Истиот предлог се јавува и како граматички показател на односот на припадност во конструкција што го заменува стариот посесивен генитив-датив: *кукаша на Сшојана*. Меѓутоа, во последниов случај во западното наречје е обична и конструкцијата со предлогот *од*: *кукаша од Сшојана* (сп. и во говорот на Кулакија, Солунско: *злашошу уш ашаша*). И ова е една црта на западното наречје од редот на оние што покажуваат дека меѓујазичниот контакт во неговата област бил посебно жив.

И мегленороманскиот и ароманскиот познаваат генитив со *de (di)*; аром. *h'il'a di amiră* ќерката од царот. Во аром. таа особеност во постаро време била повеќе застапена отколку денеска. Посесивни конструкции со *ἀπὸ (од)* познаваат и северните грчки говори. Овие конструкции се рашириле веројатно под романско влијание (тие биле познати веќе во вулгарниот латински). И во нашиот јазик тие се стари и им претходат на конструкциите со *на*. Примери за нив, иако ретко, среќаваме во старите текстови. Сп. Зогр. ев.: **і се азъ посълѭ обѣтованиe отъ оца моего на вы** (Мар. и Асем. ев. **обѣтованиe отца моего**); Хлуд. триод: **чювьствие же от мѫдрыхъ оудобно.**

По сето изложено можеме да констатираме дека не само во речениччните модели, ами и во подробностите на поврзувањето на зборовите се чувствува во развојот на нашиот јазик изразито воздејство на балканската јазична средина.

## ИМИЊА

**Граматички категории кај имињата. 142.** Основни граматички категории кај имињата во нашиот стар јазик биле родот, бројот и падежот. Се разликувале, како и денеска, три рода: машки, женски и среден. Во категоријата на бројот, освен еднина и множина, постоела и двоина. Нашиот стар јазик имал синтетичка деклинација со по седум падежа во сите три броја.

Оваа состојба значително се изменила. Најкоренити промени станале во категоријата на падежот со преминот кон аналитичка деклинација. Во резултат на тоа се генерализирала една падежна форма, додека од некогашните синтетички форми имаме денеска само извесни остатоци (особено во групата на заменките).

**143.** Важни промени станале и во рамките на категоријата на родот и бројот. Во еднината трите рода уште добро се разликуваат. Меѓутоа, во множината тие се изедначиле кај придавките, заменките, партиципите (сп. за сите три рода: *бели*, *тие*, *дошле* и сл. Ова изедначување не се

извршило наполно само во некои северни говори и во говорот на Бобошчица. Отклонувањето на родовите разлики во множината е доста стара појава. Во текстовите од 13 в. среќаваме примери на употреба на акузатив во множината од придавките од м. род во службата на номинатив: юдеискы Бол. пс., чл(овѣ)ческы, ев(анг)ельскы Хлуд. триод. А тоа значи изедначување на ном. мн. во машкиот и женскиот род.

Бидејќи во множината немаме денеска спротивставување по родот кај атрибутивните зборови и кај *л*-формата (во множината се врши кај нив неутрализација на родовите разлики) — не е најчесто можно да се открие од самиот контекст родовата припадност ни на именките во множината. Така во контекстот: *(тие) убави мажи (жени, деца) дошле* — немаме никаков критериум што би ни послужил да го определиме граматичкиот род на именките. Поинаку е во еднината: *тој убав маж дошол, таа убава жена дошла, тоа убаво дете дошло.* По таков начин родовата припадност на множинските форми кај именките ја определуваме во сооднос со дадените еднински форми. Ние не располагаме од современа гледна точка со никаков точен критериум за да го определиме родот на именките како *гаќи* и сл. што идат само во множинска форма. Таквите именки не влегуваат во корелацијата по род во нашиот современ јазик. Сепак, можат да се посочат контексти во кои и во множината се изделува м. род наспрема ж. и ср. род. Тоа се контексти со броевите како *двајца, петмина* и сл., кои бараат именки што значат лица од м. род: *двајца (петмина) мажи — две (пет) жени, деца.* Потребата за родово диференцирање, по израмнувањето на множинските наставки кај атрибутивните зборови и *л*-формата, веројатно и го потстакнала комплетирањето на формите *двајца, тројца, четворица* — со оние изведени со наставката *-мина* (в. § 164).

Спорадичен преод на именки од еден род во друг може да се забележи. За случаите како *домата, коњата* и др. в. § 175. Колебања се јавуваат кај некои именки на консонант меѓу м. и ж. род: *калот — калта, пепелот — пепелта, солот — солта, нокот — ноќта* и сл. Причина за тоа е формалната еднаквост на именките од ж. род со оние од м. род во ваквите случаи. Во некои долновардарски говори (Кулакија) категоријата на родот била засегната

по посуштествен начин и во еднината. Во нив се јавува една форма за м. и ср. род едн. кај демонстративните, посвојните и др. заменки. Сп. *воа човек (деше), мојо браш (деше), какво човек (деше)*. Тоа создало основа за колебање во однос на родот кај состави со атрибут: *їладно коњ, машно вода* (Киречќој).

Во говорите костурски, лерински, воденски, битолски, делум и во прилепскиот, се извршило совпаѓање на сите три рода во кратката заменска форма за индиректен објект за 3 л. во еднината: *му реков на човекош (женаша, деше-што)*. Таа форма е така сведена на знак за дативен однос без да укажува на родовата припадност на предметот. Ова се должи на албанско и романско влијание врз југозападните говори. Во алб. *i* е дативна форма што му одговара како на мак. *му*, така и на *ѝ*. И во аром. кратките дативни форми од личната заменка за 3 л. *il'*, *l'i*, *-l'* се еднакви за м. и ж. род. Ароманското влијание е изразито во говорот на Битола и на околните краишта.

**144.** Категоријата на бројот исто така била преобразувана со тоа што се загубила двоината. Нашите средновековни текстови ни даваат примери за тоа дека двоината се губела во народниот јазик. Сп. во Мак. ев.: ни хлѣба ни сребра: ни двою ризы имѣти (Зогр. ев. Лука IX 3: ни дъвою ризоу); и пакы андреа и филипа гласта исоу; исъ отвѣща имь глѧ (Зогр. ев. Јоан XII 22—23: исъ же отъвѣща іма); обратно, двоинска форма место множина е употребена во овој случај: юда како не достанеть намь и вама (Зогр. ев. Матеј XXV 9: вамъ і намъ).

Денеска имаме извесни остатоци од некогашните двоински форми, но тие се преосмислени во нашиот современ јазик и тие претставуваат во него множински форми. Сп. *раце, нозе, очи, уши*, па формата за избројана множина кај именките од м. род: *два дена, сшо їроша* и сл. Во говорната област каде што *му* се обопштило како форма за сите три рода (в. погоре), тоа се пренесло и во множината, така што се извршило изедначување на еднинската и множинската форма кај кратката лична заменка за 3 л. во индиректниот предмет: *му реков на човекош (луѓешо)*. Тоа е уште еден чекор понатаму во сведувањето на таа форма до чист граматички показател на индиректниот предмет.

**Именски основи. 145.** Во нашиот стар јазик се разликувале сè уште доволно јасно именски деклинации според припадноста кон дадена основа. Во рамките на м. род кај именките сме имале *o-*, *jo-*, *u-*, *i-* и консонантски основи, во ср. род *o-*, *jo-* и консонантски основи (на *n*, *t*, *s*), во *ж.* род *a-*, *ja-*, *i-*, *ū-* и консонантски основи. Аналогна била и простата промена на придавките и партиципите — тие се менувале по *o-*, *a*-основи (тврда промена) и по *jo-*, *ja*-основи (мека промена).

**146.** Денеска разликуваме деклинации по родови и во тие рамки изделуваме извесни типови што се карактеризираат со посебни формални обележја. Расколебувањето на промената по основи е стара појава. Веќе во старословенските текстови среќаваме примери на аналогно воздејство на именки од една основа врз друга. Во машкиот род бројните именки од *o*-основа влијаеле врз именките од *u*-основа, што биле малку на број. Отаде кај последниве форми како ген. **сꙑна**, дат. **сꙑноу** (м. **сꙑноу**, **сꙑнови**). Меѓутоа, именките од *u*-основа имале некои двосложни наставки што како изразити се обопштиле и кај именките од *o-* *(jo-)* основа во м. род. Така дативната наставка **-ови** се јавува често кај личните имиња веќе во старословенскиот: **Петрови**, **Исоусови**, **Андреови** и сл. Во ном. мн. се распространила уште тогаш наставката **-ове**, а во ген. мн. **-овъ**: **попове**, **сѫдове** — **плодовъ** и сл. Распространувањето на овие двосложни наставки во процесот на изедначувањето на основите е најзабележителна појава во промената на именките од м. род. Именките од консонантска основа во м. род рано се адаптирале кон именките од *o*-основа (сп. Мак. ев. **камень** спрема ст. сл. **камꙑ**).

Примери како **дѣлови** (дат. едн. од **дѣло**, Охр. ап.), **отрочѧтеви** (дат. едн. од **отрочѧ**, Хлуд. триод) сведочат за тоа колку споменатиот процес бил навистина напреднат кон 12 в. Во Струмичкиот апостол (13 в.) среќаваме форми како: **часовомь**, **воиновомь**, **градовѣхь**, во кои наставката *-ов-* се зема како составен дел од основата и кон неа се придаваат падежните наставки.

**147.** Се отклонуваат и разликите меѓу меката и тврдата промена во ж. род. Во рамките на ж. род останале само две промени: *-a* и на консонант (именки од некогашната

*i*-основа): *жена — жени, душа — души: болест — болести.* Именките мати, дъшти, што имале посебна промена по консонантски основи, се изместиле од формите *мајка, ќерка* и по таков начин се приклучиле кон именките на *-а* (формата *мајка* е засведочена во приписка во Добрејш. ев.). Кон именките на *-а* се приклучиле и овие именки од *ӣ*-основа: *црква, смоква, јатрва, свекрва* (ст. сл. цркы, смокы, ѩтры, свекры). Во групата на именките на консонант преминале именките *крв, љубов,* а во некои говори (галичкиот) и *црков.* Формите *крв, љубов, црков* го континуираат стариот акузатив на тие именки (ст. сл. кръвь, любъвь, цръкъвь). Во Мак. ев. се среќава любьвы. Таа форма претставува контаминација меѓу ном. любы и ак. любъвь. Именката прѣлюбы во истиот текст се адаптирала кон новиот систем израмнувајќи се по наставка со именките од ср. род на *-ие:* прѣлюбые.

Најважно е во рамките на ж. род изедначувањето на меката и тврдата промена (промената по *а*- односно *ја*-основа). Денеска се изведува по ист начин множина од *жена* (стара тврда промена) како и од *душа* (стара мека промена): *жени, души,* односно во некои дијалекти *жене, душе* (в. § 154). Бележењето земл҄ѧ, земиѧ во текстовите од 13 в. укажува на адаптирањето на именките од меката промена кон оние од тврдата (в. § 80).

**148.** Во рамките на ср. род изедначувања на промената кај именките од типот слово (консонантска *s*-основа) и, од друга страна, село (*о*-основа) се забележуваат уште во старословенските текстови. Сп. слова, словоу и обратно: дѣлесе. Како остатоци од старата консонантска промена на *-s-* се среќаваат во нашиот современ јазик: прилошкиот израз *на небеси* и, во литературниот јазик, мн. *небеса* (сп. и кај придавките *небесен, телесен, чудесен*), *чудеса* (преобразувано: *чудесија — чудесии*). Тие се лексикализирани форми и не претставуваат денеска посебна парадигма. Изедначување се извршило и во промената на консонантските основи на *-n-* и *-t-*. Сп. *име — имиња* (стара основа на *-n-*): *теле — телиња* (стара основа на *-t-*). Формата штроче што ја среќаваме во Мак. ев. (покрај отрочѧ) најверојатно претставува пример на адаптација кон именките од типот *пол'е, мор'е.* Во средниот род се зачувала разликата меѓу имен-

ките од *о-* и *јо*-основа, бидејќи таа била изразена веќе во номинативната форма: *село* — *поле* (за множинските наставки в. § 155).

**149.** Во резултат на извршените израмнувања во основите денеска имаме значително помал број на именски типови во деклинацијата. Во м. род постои разлика меѓу промената на едносложните и повеќесложните именки, во ж. род меѓу именките на *-а (жена)* и на консонант *(болест)*, во ср. род меѓу типовите *село, срце* и *теле*.

Израмнување на основите станало и кај придавките. Денеска не разликуваме мека и тврда промена кај придавките. Само како извесни лексикализирани случаи се јавуваат придавки што покажуваат зачувани одлики на старата мека промена: *више, бивше* (обично *бившо*). Инаку спореди: *сињо* (и *сино)* како *ново*.

**Морфеми. 150.** Со промените што беа споменати погоре се намалил значително инвентарот на морфемите во групата на имињата. Деклинацијата во нашиот јазик е необично многу упростена. Како изразители на една нова граматичка категорија се создале членските морфеми. Нив нема да ги разгледуваме овде, бидејќи на нив ќе се задржиме посебно понатаму (в. § 165).

**Именки. 151.** Од некогашните падежни наставки имаме само остатоци во нашите дијалекти. Во некои од западните говори е уште во жива употреба дативната форма од личните имиња и од именките што значат блиско сродство: *Стојану, Јанкове, Петреве, Маре, мајке, сестре* и сл. Наставката *-(о)ве, -(е)ве* се развила со вкрстување на дативната наставка *-ови* од некогашната *и*-основа и наставката *-е* (<-ѣ) од некогашната *а*-основа. Тоа вкрстување станало веќе до 12 в., како што ни покажува формата гєωргиєвє од приписка во Битолскиот триод. Како општа форма се јавува кај машките имиња и кај именки од м. род што значат блиско сродство старата генитивно-акузативна форма образувана со наставка *-а,* односно *(-е)та: Стојана, Марка, татка, Петрета, вујчета* и сл. Наставката *-(е)та* е добиена со вкрстување на генитивната наставка кај именките од ср. род со основа на консонантот *-t-* (*-те,* сп. тєлѧтє) и наставката *-а*. Во некои северни говори се јавува наставката *-те* неизменета (сп. *Марко́те*). Во нашиот современ јазик

се забележува сè почесто претпочитање на формите без наставки кај личните имиња. Во источните говори е веќе пообично да се каже, на пример, *со Стојан* отколку *со Стојана.* За остатоците од падежните морфеми во говорот на Бобошчица в. § 180.

Живо е образувањето на вокатив со наставка во м. и ж. род во еднината. Во м. род наставките се *-е* и *-у*, а во ж. род *-е* и *-о*. Се извршила прераспределба на овие наставки наспрема нивната употреба во нашиот стар јазик. Наставката *-у* ја примале некогаш именките од *u*-основа (сꙑноу) и именките од *јо*-основа (коню) освен оние на -ьць (отьць — отьче). Таа е денеска пораспространета: *волу, волку, беїу* и сл. Распространувањето на таа наставка било обусловено од потребата да се избегне омонимијата на формите со наставка *-е* и деминутивите на -ѧ (што исто конечно се заменило со *-е*). Така денеска формите *воле, волче* и сл. се сфаќаат како деминутиви, а за разликување од нив се образува вокатив со *-у*: *волу, волку* и сл. Во некои случаи се образуваат вокативи и со двете наставки: *човече — човеку* (со нив можат да се сврзуваат извесни разлики во нијансите на значењето).

Прераспределба се извршила и кај наставките за вокатив во ж. род. Во стариот јазик наставката *-е* идела по меките консонанти (доуше и сл.), наставката *-о* по тврдите (жено и сл.) Ова разграничување се расколебало. Имено, наставката *-е* се јавува кај некои именки уште зад *ц*, па и тогаш напоредно со *-о*: *лисице — лисицо, Милице — Милицо.* Инаку е обопштена наставката *-о*: *душо, бељо* и сл. Од друга страна *-е* се пренесло во тврдата промена кај женските имиња на *-ка*: *Ратке, Петке, Василке* и сл. Причината за ова пренесување е потребата да се избегне совпаѓањето на овие форми со вокативот од соодветните машки имиња: *Ратко, Петко, Василко* и сл. Иако образувањето на вокатив со наставка е нормална појава во нашиот современ јазик, треба да забележиме дека и тука се чувствува дејството на стремежот за изместување на старите падежни форми. Не е необично обраќањето како: *чо́вēк! Сто́ја̄н!* — со извесно удолжување на вокалот. Такво обраќање е дури единствено можно кај именките како *кардаш* и сл. примени од турскиот јазик.

**152.** За образување на множина има повеќе наставки. Покрај наставките за обична множина, имаме и посебни наставки за збирна множина. Кај именките од м. род има и наставка за избројана множина (тоа е *-а*, некогашна двоинска наставка за ном. ак. кај *о*-основа: сп. *два леба*, *пет дена)*. Наставките за збирна множина се: *-је*, *-ја*. Тие ги продолжуваат старите наставките за збирни именки (сп. **листьѥ, братьꙗ** и сл.) и наставката *-је* за ном. мн. од именките од *ĭ*-основа во м. род (ст. сл. **пѫтьѥ, гостьѥ**; сп. денеска: *патје*, *гостје)*. Текстовите од 12—13 в. покажуваат засилена употреба на наставката *-ие*: **мѫжиѥ, пастириѥ, дѣлателиѥ, фарисеиѥ, дньѥ** Мак. ев., **цариѥ, стражиѥ** Вран. ап. Сп. подоцна во Македонскиот превод на Дамаскинот од 16 в. **дръвїѥ, нивїѥ.** Зборообразувачките суфикси *-је*, *-ја* кај збирните именки се преосмислиле по таков начин во граматички показатели за збирна множина. Тоа преосмислување, се разбира, значи сфаќање на некогашните збирни именки како множински форми што бараат и соодветни множински определби: *жолти лисје*, *лисјето паѓаат* и сл. Именките како *грозје*, *лозје*, *цвеќе*, кои останале како еднински форми, немаат веќе збирно значење. Наставките *-је*, *-ја* се среќаваат во м. и ср. род: *патје*, *снопје*, *снопја*, *камење* — *камења*, *крилје* — *крилја* и сл. Во ж. род е обична само наставката *-је*: *водје*, *ливаѓе*, *планиње* и сл.) Во овој избор се чувствува дејството на стремежот за диференцирање наспрема еднинската форма што во ж. род завршува кај најголемиот број именки на *-а*. За јотувањето што станува во контактот со наставките *-је*, *-ја* (случаи како: *камење*, *планиње*, *ливаѓе* и сл). в. § 85—86, § 106. Наставката *-ишта* се употребува исто за образување на збирна множина кај мал број именки од м. род: *патишта*, *ридишта*, *краишта*, *градишта*. Таа е изделена како множинска наставка од именките од ср. род што значат место и се изведени со *-иште*: *стрниште*, — *стрништа*, *гробиште* — *гробишта*, и сл.

**153.** Наставките за обична множина во м. род се *-и* и *-ови (-еви)*, односно во некои источни дијалекти *-ове (-еве)*. Наставката *-и* е континуант на истата наставка кај

именките од некогашните *о-, јо-*основи. Денеска со неа се изведува множина од двосложни и повеќесложни именки и од само неколку едносложни (*прсти, заби* и др.). Нашата народна поезија покажува повеќе случаи на изведување множина од едносложни именки со наставката *-и: куми, друми, мости, дари.* Наставката *-е* (некогашна множинска наставка кај консонантските основи) е во широка употреба место *-и* во некои источни говори: *овчаре, ораче, разбое, манастире* и др.

Освен оние неколку едносложни именки, останатите ја примаат во мн. наставката *-ови (-еви): денови, лебови, ножеви* итн. Наставката *-ови* е континуант на некогашната наставка *-ове* за ном. мн. од именките од *и-*основа (сынове и сл.). Веќе во старословенските текстови среќаваме примери за нејзината експанзија: попове, сѫдове и сл. Во обликот *-ове* таа е зачувана и денеска во источното наречје. Во западното наречје се видоизменила, со вкрстување со наставката *-и*, во *-ови.* Примери со ваков облик на таа наставка среќаваме веќе во текстовите од 11—12 в. Сп. во Син. пс.: сынови, волови, сп. и во текстови од 12—13 в.: сынови во Охр. ап., жидови (покрај жидове), врачеви во Бол. пс. Со губењето на *в* во западното наречје таа се скратува во *-ои, -ој (лебои > лебој* и сл.). Наставката *-еви* е фонетска разновидност на *-ови* што се јавувала зад некогашните меки консонанти. Наставката *-ови* навлегла и во сферата на нејзината употреба па имаме денеска двојни образувања како: *ножеви — ножови, кошеви — кошови, кралеви — кралови* и сл. Ретко се случува и *-еви* да се пренесе на стара основа со тврд консонант: *носеви, возеви, столеви* и др. Во овие случаи е изразен стремежот за дисимилација меѓу вокалот во едносложната именка и во множинската наставка. Поради истиот стремеж можни се изведувањата само со наставката *-ови* од именките што го содржат вокалот *е: еж — ежови, меч — мечови, кеј: кејови* и сл. И овде имаме прераспределба на аломорфите на една наставка врз сосема нова основа.

**154.** Во повеќето наши дијалекти единствена наставка за мн. во ж. род е *-и: жени, души, овци, радос(т)и, болес(т)и* итн. Кај именките на консонант таа ја продолжува старата наставка -и (од основите на *-і-* во ж. род). Кај

именките на *-а* таа ја продолжува старата наставка -ъı од тврдата промена (женъı и сл.) што се обопштила и кај именките од меката промена кои во нашиот стар јазик имале наставка -ѧ во ном. мн. (доушѧ, овьцѧ и сл.). Пример за ова обопштување среќаваме во Мак. ев. (13 в.): овьцы моѩ гласа моѥго послоушаѫть; и во ак. паси овцы моѫ. Повеќе такви примери покажува Хлудовиот триод: стѫѕы, колєсници, птици и др. Во говорите што го познавале преодот ѧ>ѫ зад *ш, ж, ч, ѕ, шт, жд, ј* (в. § 63) таа појава го спомогнала обопштувањето на наставката од тврдата промена, бидејќи множинските форми како доушѫ, овьцѫ, змиѫ биле неизразни. Особено пак треба да се има предвид дека *-и* се обопштило во оние говори, во кои во придавките се установила една форма на *-и* за трите рода во множината (такво изедначување станало во нив и кај заменките). Важноста на тој факт може да се оцени во врска со она што се изнесува малку подолу за говорот на Бобошчица.

Обратно на ова, обопштување на наставката *-е* (<-ѧ) познаваат нашите северни говори, кои и овде покажуваат една заедничка црта со соседните српски говори: *жене, душе* и сл. Истото станало во говорот на Жерноница (Реканско) и на Бобошчица (Корчанско). Додека за говорот на Жерноница може да се претполага контакт со говорите во Призренско, во говорот на Бобошчица била исклучена можноста за контакт со говори што ја познаваат наставката *-е*. Интересно е прашањето зошто и во овој говор развојот тргнал кон претпочитање имено на таа наставка. Има место да се претположи можноста на влијание од страна на албанскиот јазик. Се чини дека тоа не може да се посматра одделено од фактот што во овој говор кај придавките и заменките во множина една форма на *-е* (под акцент *-ä-*) за ж.—ср. род ѝ се противставува на формата на *-и* за м. род. Наспроти отклонувањето на разликите по род кај придавките и заменките во скоро сите наши говори (со исклучок на некои во северна Македонија), овде имаме развој што довел до споменатото разграничување. Говорот на Бобошчица бил несомнено повлијан во овој поглед од албанскиот (и ароманскиот), во кои во множината кај придавките и заменките имаме противставување на формите

за женски и машки род. Морфемата *-е* со тоа била потсилена како знак за ж. род и затоа можела да надвлада над морфемата *-и* од тврдата именска промена, што останала како знак типичен за м. род.

**155.** Во ср. род наставката *-а* служи за изведување на множина од именките на *-о* и *-це: село — села, јајце — јајца* и сл. Од другите именки на *-е* во еден добар дел наши говори (западниот појас) се образува множина со наставката *-иња: йоле — йолиња, море — мориња, шеле — шелиња, име — имиња* и сл. Таа наставка е новообразувана во нашиот јазик и не се среќава во други словенски јазици. Веројатно се добила со вкрстување на наставката *-ена* (сп. *имена* од *n*-основа) и збирната наставка *-иње* обична во ж. род *(йланиње, йусшиње* и сл.). Една форма како *рамења (:рамо, рамено)* би го претставувала претходниот степен на тоа вкрстување *(рамена: камења;* форми како *имења, времења, семења* се забележани во говорот на с. Луково кај Врање, како и во некои говори во сев. зап. Бугарија). Натамошното вкрстување со *-иње* било обусловено од потребата да се изделат множинските форми од ср. род од формите за збирна множина за м. род како: *камења, корења* и сл. Во постарите текстови оваа наставка, типична за народниот говор, не се среќава. Веројатно е дека таа ни е претставена во формата *долчина* во Калимановата грамота од поч. на 16 в. (таа форма е најприродно да се толкува како множина од *долче*). Наставката *-иња* во говорите каде што е позната ги изместила старите форми на -ѧта, -ена (телѧта, имена) кај именките од консонантски основи на *-t-* и *-n-*. Таа е обична денеска и кај некои именки од *јо*-основа: *йоле — йолиња, море — мориња* и др. Кај именките на *-це* се можни образувања како *срциња, јајциња* и сл., но тие се понови и носат посебно експресивно обележје. Наставката *-иња* не е општа во сите наши говори. Во некои источни говори сѐ уште се употребуваат постарите образувања кај консонантските основи од ср. род: *имена, шелеша, йрасеша* и сл. Во северните говори се јавува наставката *-ики: йрасики, йилики* и сл., како една фонетска ралновидност на наставката *-ићи* во српхрв. јазик *(йрасићи, йилићи* и сл.).

**Придавки. 156.** Во нашиот стар јазик придавките се деклинирале по проста и сложена промена. Сп. новъ — ген. нова, дат. новоу итн.: новъи (новъıи) — ген. новаюго — дат. новоуюмоу итн. Простата промена на придавките била еднаква со промената на именките од *о-, јо- (а-, ја-)* основи. Сложената промена претставувала своеобразна комбинација на простата промена и на соодветните падежни форми од заменката **јь, ја, је.* Придавките имале освен тоа посебни форми за компаратив и суперлатив (сп. новъ — комп. новѣи, супер. новѣиши).

Овие бројни форми се редуцирале крајно во резултат на изместувањето на стариот падежен систем и на отклонувањето на разликите во родот во множината. Соодветно на тоа сосем е мал бројот на морфемите со граматичко значење кај придавките во нашиот современ јазик. Во еднина имаме нулта наставка во м. род, со наставката *-а* се образуваат форми за ж. род, а со *-о* за ср. род: *нов — нова — ново.* Наставката за множина е *-и: нови.* Во множината се неутрализира разликата во родот — за сите три рода се установува една форма. Таа форма се јавува без промена на *к, ī, х (в)* пред наставката *-и* кај соодветните придавки: *високи, широки, блаīи, друīи, īлуви* и сл. Формите *блази, друзи* се слушаат во западното наречје, но се чувствуваат веќе како архаични. Изедначувањето на родовите во множината не е наполно извршено во некои северни говори и во говорот на Бобошчица. Во северните говори за м. и ср. род има една форма на *-и,* а за ж. род форма на *-е диве īуске.* Во Бобошчица за м. род наставката е *-и: īолʲами — īолемиūи,* а за ж. и ср. род *-е|-ä: īолʲäме — īолемʲäūе.*

Во м. род во членуваната форма се јавува наставката *-и: нови-оū* и сл. Тоа е трага од сложената промена на придавките, т. е. основата на членуваната форма е некогашниот ном. едн. м. род во сложената промена (сп. новъи, новъıи). Тоа се и посвојните придавки на *-ски* (и на аломорфите од таа наставка): *селски, ūланински, машки, јуначки* и сл. Елементот *-и-* не ги определува веќе придавките, кои денеска се определуваат со членот: *добриоū, селскиоū* и сл. Разликата во употребата на сложените (определени) и простите (неопределени) форми во старословенскиот е добро,

иако не сосем доследно, спроведена. Во поновите текстови се забележува дека таа разлика се отклонува (определувањето се вршело веќе со членските форми). Затоа и имаме недоследности од ваков род, кога во еднакви контексти идат напоредно и проста и сложена форма: на всѧ земѧ егупескѫ и ханашньскѫѧ Вран. ап., от мала до великаго Хлуд. триод.

Надвор од придавките на *-ски*, кај другите придавки формата на *-и* се употребува без член само во составот на имиња (*Свети Никола, Куси Тасе* и сл.) и при обраќање кај некои придавки што обично можат да влезат во состав на прекар: *еј, стари! куси! мали!* Исто така имаме *кутри човек* (покрај *кутриот човек*). Остатоци од косите падежи кај придавките скоро нема. Формите *еднему, другему, едного, другега* се денеска архаични и ретко ќе се чујат во народниот говор. Во јазикот на народната поезија ваквите форми од некогашната сложена придавска промена се многу почести.

**157.** Морфемата *по-* служи денеска за образување на компаратив, а *нај-* на суперлатив. Тие идат како префикси пред основната форма на придавката (позитивот): *нов, понов, најнов* и сл. Изместувањето на синтетичките форми за компарација станало доста рано. Форми со *по-* за компаратив среќаваме во некои писмени текстови во 14 в. (во народниот говор тие биле обични секако и порано). Сп. во Тројанската прича (14 в.): повогатъ, подоврѣ. Во Мак. превод на Дамаскинот (16 в.) не само што имаме примери како: поразоумни, помалоу и сл., ами среќаваме и случаи на сврзување на морфемата *по-* со глагол, што е својство на нашиот јазик: понеразоумѣвают.

**158.** Нов важен момент во однос на групата на придавките се јавил со навлегувањето на голем број турски придавки. Турската придавка е неменлива. Таква таа останува најчесто и во нашиот јазик Сп. *серт човек (жена, дете, луѓе), чурук стока (алишта), пембе басма (фустан, утаре)* и сл. Само во ретки случаи имаме полно адаптирање на турските придавки, како во *ербапен* (покрај *ербап*), *баксузен* (покрај *баксуз*). Турските придавки на *-lî* и сл. се прошириле со наставката *-ја*. Со тоа се постигнала нивна частична адаптација, бидејќи од нив може да се изведува

множина: *беа многу ќефлии, веќи чатмалии, постели басмалии.* Навлегувањето на турските придавки не го засегнало самиот систем на придавските форми во нашиот јазик. Меѓутоа, тоа сепак и од своја страна ја открива наклоноста, изразена во претходниот развој, да се елиминираат некои граматички показатели кај придавката. Тоа имало значење и во однос на начините на поврзување на зборовите во синтагми (в. § 138).

**Заменки. 159.** Во промената на личните заменки се зачувани во жива употреба дативната и акузативната форма во двата броја. Денеска парадигмата на личните заменки ни се претставува вака: Едн. 1. *јас — мене, ми — мене, ме;* 2. *ти — тебе, ти — тебе, те;* 3. м. и ср. род: *тој, тоа (он, оно) — нему, му — него, го;* ж. род: *таа (она) — нејзе, ѝ — неа, ја.* Мн.: 1. *ние — нам, ни — нас, нѐ* 2. *вие — вам, ви — вас, ве;* 3. *тие (они) — ним, им — нив, ги.* Повратна заменка: *себе, си — себе, се.* Тоа е составот на формите на личните заменки претставен во нашиот литературен јазик. Во дијалектите се јавуваат и различни варијанти на тие форми, а и некои посуштествени промени во деклинацијата на личните заменки. На сите тие бројни дијалектни варијанти како кај личните така, подолу, и кај другите заменки, нема овде подробно да се задржуваме. Ќе го истакнеме само она што е покарактеристично. Тие варијанти се должат најчесто на поврзување на заменките со различни партикули, на извесни аналогни израмнувања, како и ни некои фонетски промени. Така во јужниот појас се позната кратките акузативни форми *ма, та, са* (или *мă, тă, сă*), во некои говори и *нă, вă.* Во повеќето говори тие најверојатно настанале во резултат на редукција на рефлексот на -ѧ во неакцентирана позиција.

Што се однесува до гласовниот состав на формите, можеме да го изнесеме следното: се забележува стремеж едносложните заменски морфеми да се потсилат со прибавување на партикули, за да се закрепи нивната изразност. Така во горниот список *тој, тоа, (това), таа (таја)* е старата показна заменка *тъ, та, то* проширена со партикулите *и, ва, ја* (сп. тъи веќе во старословенските текстови). Во *нејзе* ја имаме партикулата *-зе* прибавена кон старата дативна форма *неи.* Во некои дијалекти се јавува оваа форма како *незе* (прилепскиот), во други како *нејзи* (источните,

поречкокичевските и др.). Се прошириле и формите за ном. мн. *ние (мие)*, *вие*, *ѿие (нија* итн.). Во текстовите тие се среќаваат откај 13 в. Ваквото прибавување на партикули во некои наши дијалекти е обично и кај други форми. Сп. *јаска* (битолскиот говор), *јазе, јазека, ѿизе, ѿизека* (источните говори).

Формата *јас* (во некои говори и *ја*) иде од старото азъ. Гласот *ј* се развил во реченичниот санди, во позиција зад *и* (сп. и ѣзъ во Мар. ев.; ꙗзъ во приписка во Бит. триод од 12 в.). На крајот *з* > *с* по правилото за обезвучување (но сп. *јазе, јазека*). Долгата дативна форма за 1 л. едн. *мене* (ст. сл. мьнѣ) се развила по аналогија на соодветните форми за 2 л. едн. и од повратната заменка (ст. сл. тебѣ, себѣ). Во 1 л. мн. во мијачките говори се јавува *мие* м. *ние*. Првото ја продолжува старата номинативна форма мъı, додека второто се развило со наслон на множинските форми со *н-* (насъ, нъı итн.). Во функција на номинатив последнава форма ни е засведочена во Добр. ев. емоуже нъı знаемь оца и мрє. Кратките акузативни форми за мн. *нѐ, ве* се добиле според едн. *ме, ѿе* (од постарите *ни, ви* < нъı, въı).

Кај формите за 3 л. едн. се забележуваат следните особености во врска со нивниот гласовен состав (освен веќе кажаното). Кратките форми се добиле со скратување на двосложните форми од некогашната заменка и(жє), ꙗ(жє), употребувани без предлози. Така: юмоу > *му*, юго > *ѓо*, юи > *ѝ*; ѭ > *ја*. Ова скратување станувало веќе во старословенскиот период. Формата юи се скратила и по инаков начин — *је* (во западните говори): *је реков, ѿаѿко је* и сл. Во ак. едн. ж. род имаме во некои говори во западна Македонија *је* покрај *ја*. Првата разновидност иде пред глаголот: *је видов* (и: *ја видов*), а зад глаголот редовно се употребува *ја*: *види ја* и сл. Овде треба да се има предвид постарата акузативна форма юѭ (м. ѭ), каква што се среќава во средновековните текстови, и од која се добиле двете разновидности по истиот начин како што и од юи се добило *је, ѝ*. За разновидноста *а* во тиквешкиот говор в. § 110. Во северните говори се јавува таа форма како *ѓа, ѓу* (*ѓ* се пренесло од формата за м. ср. род *ѓо, ѓа*). Интересна е северомакедонската форма за датив во ж. р. *ву*.

Може да се објасни од еден постар облик **xu* (со неорганско *x*, в. § 110), кој под воздејство на формата за м. ср. род *му* се изменил во **xy*, а потоа во *вy* во интервокална позиција: *мајка ву* и сл́. (во северните говори интервокалното *x* дало *в: снава* и сл.). Во мн. покрај *ѓu* во ак. (*ѓ* пренесено од *ѓо*) имаме *u* (западното наречје), *xu* (неврокопскиот говор, в. § 110).

Долгите форми од личната заменка за 3 л. едн. и мн. ги продолжуваат формите на и(же) итн., употребувани со предлози во нашиот стар јазик. Во предлошки конструкции тие форми имале во почетокот *н'* (сп. отъ нѥго, съ нимь и сл.). Акузативот за ж. род едн. *неа* не е добиен направо од соодветната форма нѭ (сп. *њу-ма* во северните говори). Во средновековните текстови се среќава како акузатив ѥѭ. Тоа е заправо старата генитивна форма (ѥѩ, со предлог: нѥѩ) што се наложила под воздејство на двосложната форма за м. и ср. род (н)ѥго. Сп. случаи на нејзина употреба како директен објект при негација: аще не пьѭ ѥѩ; не імамь ли пити ѥѩ Зогр. ев. Формата *ними* веројатно не е непосреден континуант на стариот инструментал, ами се добила од *ним* + *и* (сп. слично *нифи* во Мала Река), со што се постигнал симетричен однос: *ними и — мене ме, ќебе ќе, неѓо ѓо*. Таа е позната како општа падежна форма во југозападните говори (сп. во охридско-преспанските: *со ними, за ними* и сл.).

Во нашите говори се забележуваат некои понатамошни израмнувања во промената на личните заменки. Во источните говори процесот на изместување на старите падежни морфеми ги зафатил и долгите форми на личните заменки, така што во индиректниот објект се установила веќе обичната предлошка конструкција со *на: на мене (*м. *мене), на вас (*м. *вам)* и др. Во западното наречје се забележува процес на навлегување на долгата форма за акузатив и во сферата на индиректниот предмет: *нас ни* (спрема: *нас не*), *вас ви* (спрема: *вас ве), нив им* (спрема: *нив и*). Се слуша и обратна замена: *ним ѓи* и сл. Во 1 и 2 л. мн. имаме во некои говори (преспанскиот и др.) еднакви кратки форми за датив и акузатив: *нам ни — нас ни, вам ви — вас ви*. Во едн. формата *нејзе* навлегува во сферата на употреба на ак. *неа: ја видов нејзе* и сл. За обопштувањето на морфе-

мата *му* како знак за дативен однос, независно од родот и бројот, се спомена погоре (в. § 143). Сите овие појави се израз на општата тенденција во развојот на нашиот јазик за редуцирање на морфемите во деклинацијата.

**160.** Личната прашална заменка *кој, која, кое, кои* е континуант на заменката **кꙑи, каꙗ, коѥ**. Гласот *о* се установил и во м. и ж. род бидејќи се јавува не само во ном. од ср. род, ами и во косите падежи: **коѥго** (м. и ср. род), **коѥѩ** (ж. род). Во изразот *ки знај?* (прилепскиот говор) е зачувана трага од некогашниот ном. **кꙑи**. Од косите падежи се уште живи дат. *кому,* ак. *коīо.* Меѓутоа, не само во источните, ами и во другите наши говори дативната форма се заменува со *на*-конструкција: *на коīо (кому) му рече* и сл. Заменката *шӣо (шчо, шо)* е континуант на **чьто** (се извршила дисимилација: *чӣо* > *шӣо;* сп. во Хлуд. триод: **на штим**). Како реликт од нејзината промена е зачувана формата *чуму* (дат. **чемоу**) во некои западни говори, но таа веќе ретко се употребува во случаи како: *чуму ӣи е?* (зошто ти е?). Како архаизам е зачувана во Солунско (Сухо и Висока) прашалната заменка *куӣри* (ст. сл. **которꙑи**). Прашалните заменки идат и во служба на релативни. Најобично е во таква употреба во народниот јазик *шӣо.* Со прибавување на *шӣо* кон *кој, а, е, и* се добиле релативните заменки *којшӣо, којашӣо* итн. Во говорот на Бобошчица е зачувана постарата состојба со употреба на *кој* итн. во релативна служба, без прибавување на друг заменски елемент.

**161.** Показните заменки *ӣој, ӣаа, ӣоа, ӣие; овој (овај), оваа, ова, овие; оној, (онај), онаа, она, оние* — ги продолжуваат старите показни заменки **тъ, овъ, онъ**, со прирастување со партикули. Освен приведените форми имаме во дијалектите повеќе нивни варијанти. Скратување во *вој, ваа* итн. е станато во некои говори (тиквешкиот) поради стремежот да се постигне симетричност на формите спрема *ӣој.* Формата *ова* за ср. род е добиена секако од *овова* со губење на *в* и вокалска контракција *(ово́ва > оо́ва > о́ва).* Според тоа било образувано и *она.* Во галичкиот говор имаме поинакви форми за ср род: *ӣеа, овеа, онеа.* Во западното наречје се како општи форми од *овој, оној* зачувани уште *овеīа, онеīа (со овеīа, за онеīа* покрај *со овој, за*

*оној)*. Тие покажуваат дека порано во падежната промена се чувствувало влијание на меката заменска промена (*овеīа* м. *овоīо*). Интересна е овде наставката *-īа* која порано се толкуваше како наставка пренесена од српскиот место обичното *-īо*. Меѓутоа, таа претпоставка не се чини веројатна бидејќи останува необјаснето зошто да се установи *-īа* токму кај тие форми, а не и кај личната заменка *неīо*. Формите *ѿоīва*, *соīва* во говорот на Бобошчица укажуваат на друга можност. Најверојатно од еден постар облик **овеīва*, **онеīва* се дошло со асимилација на *в* до обликот *овеīа*, *онеīа*.

**162.** Посвојните и другите т. н. придавски заменки во нашиот јазик совпаднале по своите граматички својства со придавките, така што за нив важи она што се изнесе за придавските форми (сепак, во ср. род, посвојните заменки за 1 и 2 л. и денеска завршуваат на *е*: *мое*, *ѿвое*, *наше*, *ваше*). Посвојната заменка за 3 л. се развила од ген.-ак. форма на личната заменка за 3 л.: *неīов* (сп. рус. *еīо ошец*), *нивни* (спрема *них*, сп. рус. *ошец их*). Формата за ж. род е меѓутоа развиена врз дативот *неи(зи)*: *нејзин*, *неин* (во источните говори). Ова се објаснува со тоа што дативната форма полесно се подавала на преобразување во придавка. Веројатно ова образување на посвојните придавки за 3 л. станало доста одамна. Примерот юговъ е засведочен за 13 в. Посвојното значење потоа можело да се изразува уште со дативната форма на личната заменка за 3 л., а не и со генитивната (сп. и денеска: *мајка му*, *сесшра ми* и сл.). Ова е важен момент во изместувањето на генитивот.

Придавски форми добиле и качествените и количествените заменки: *ѿаков*, *каков*, *онаков*, *ѿолкав*. Континуант на заменката вьсь, вьсѣ, вьсє е денешното *сиоѿ*, *сеѿа*, *сеѿо*, кое се јавува само членувано. Во мариовскиот говор е образувано по аналогија и за м. род *сеѿ* (членувано: *сеѿиоѿ*), во леринскиот, костурскиот и др. *сāѿ* итн. (секако според ж. род *сāѿа*, стар акузатив). За изговорот *свиоѿ* итн. в. § 113,10. Во говорот на Бобошчица имаме: *вес*, *вса*, *все*. Инаку во другите говори нечленуваните форми се зачувани само во составот на прилошки израз: *вездāн* (< вьсь дьнь), *весѿаѿ* (< вьсь пѫть), *са зима* (*со зима* во галичкиот говор), *са ноќ* и сл.

**163.** Некои заменки, обични во нашиот стар јазик, излегле од употреба. Таков е случајот со показната заменка сь, со релативната иже и со количествените юликъ, селикъ и др. Заменката сь се зачувала во архаичниот говор на Бобошчица, каде што денеска го има проширениот облик *сој, сази, сози*. Инаку, трага од неа е елементот *с* во прилозите: *денес(ка), ноќеска, зимоска* и сл.

**Броеви. 164.** Промена имаме само кај овие кардинални броеви: *еден — една — едно — едни, два — две* (ж. и ср. род), *обата — обете* (ж. и ср. род). Во старословенските текстови обичната форма за бројот 1 е единъ. Таа е денеска позната само во мал опсег на нашите источни говори (но таа се зачувала и во составот на бројот 11: *единаесет*). Формите од юд(ь)н- се среќаваат сосем ретко во старословенските текстови. Формата *еден* е засведочена во Охридскиот апостол. Сп. и: една (пльть) во Мак. ев. Броевите од *десет* нагоре, во кои првобитно се деклинирале посебно составните делови, сраснале во една целост и се подложиле на скратување. Тоа срастување станувало веќе при крајот на старословенската епоха. Дека чувството за употребата на падежите било рано ослабено кога се работи за бројни изрази, покажуваат овие примери од Добр. ев.: четыридесѧти и шестиѭ лѣты (Мар. ев. Јов. II 20: четыръми десѧтъı и шестиѭ лѣтъ); два крать (место: два кратъı). Во народна песна се среќава *обев* како субјект. Тоа е заправо старата ген. ак. форма обѣихъ, обѣхъ. Примерот е показателен за навлегувањето на ак. и во субјектна служба (в. § 175). Другите кардинални броеви се неменливи во нашиот современ јазик, освен што ја примаат членската форма пред имињата (*трите наречници* и сл.). Редните броеви ги имаат сите граматички својства на придавки.

Во фонетскиот состав на броевите станале ред скратувања во резултат на асимилации, контракции и губење на консонанти. Во Дебарско и во Корчанско имаме *ена, о, и* (*една* > *енна* > *ена*), спрема кое се образувало и *ен* м. *еден*. Сп. ги натаму скратувањата во сложенки со *десет: единајсе* (и со асимилација: *идинајсе*), *петнајсе, двајсе, двајситри, пеесе, шеесе* итн. Тетовското *шиесе* (за *шеесе*) се образувало спрема *триесе*.

Како нова се создала наставката *-мина* со која се образуваат броеви што се однесуваат на лица од машки род (на другите родови само ако има во дадената група и лица од машки род): *пешмина брака, стомина, илјадамина* и сл. Секако оваа наставка се добила со преразложување на форми како *седмина, осмина* (*м* се сфатило како дел од наставката). Постоела потреба за диференцијација, бидејќи наставката *-ина* образувала и форми на приближни броеви. Денеска *стотина* има значење „околу сто", додека *стомина* значи „точно сто лица од машки род".

## ЧЛЕНОТ

**165.** Членот се има развиено од показни заменки во постпозиција. Постпозитивната употреба на показните заменки е старо својство на словенските јазици — неа ја познавал прасловенскиот јазик. Така во прилозите *денес(ка)*, *летоска* и сл. се содржи некогашната показна заменка сь, употребена постпозитивно (дьнь + сь и сл.).

Членот ја определува именката, то ест го конкретизира, го прикажува како познат предметот што таа го означува. Вакво определување прасловенскиот јазик познавал само во состав од атрибут и именка. Тоа се изразувало со додавање на формите од заменката **јь, ја, је* кон придавката, во резултат на што покрај простата се образувала и сложена придавска промена. Сп. во ст. сл. добрыи чловѣкъ, злыи рабъ и сл.

Меѓутоа, во повеќето словенски јазици не се развила натаму наклоноста за определување на предметот со морфолошки знак, па дури и сложените придавски форми ја загубиле својата определувачка функција. Така, во рускиот јазик тие претставуваат денеска немаркирана придавска форма, додека кратките придавки се употребуваат само во предикатот (*хороший человек: он хорош*). Во српскохрватскиот јазик уште се чува разликата меѓу определениот и неопределениот вид, но таа е во ред случаи веќе расколебана.

**166.** Само во југоисточниот дел на Балканот, во областа на посебно силното влијание на балканската јазична средина, словенските говори ја изградиле наполно категоријата на определеноста. Тука онаа извесна наклоност кон определување на предметот, пројавена во прасловенскиот по веќе споменатиот начин, нашла погодна почва да се развие во посебна граматичка категорија, со свој морфолошки механизам. Контактот со балканските јазици бил од пресудно значење во тој поглед. Грчкиот, албанскиот и романскиот јазик имаат член, а во албанскиот и романскиот уште повеќе од тоа, членот е постпозитивен, како и во македонскиот и бугарскиот.

Некои обиди да се објасни членот во македонскиот и бугарскиот како самостојна појава, независна од контактот со балканските јазици, можеме да ги сметаме денеска надминати. Тоа што во некои северноруски дијалекти се забележува развој сличен со оној во нашиот и во бугарскиот јазик (спротивно на општата тенденција во источнословенската група) — не може да се земе како аргумент за тоа дека и овде членот претставува самостојна појава.

**167.** Меѓутоа, ако е точно дека контактот со балканските јазици дал суштествена подбуда за изградување на категоријата на определеноста во нашиот јазик, исто така е точно дека се забележуваат и некои специфики во употребата на членот во сите тие јазици. Во грчкиот јазик тој е препозитивен. Во албанскиот и романскиот, каде што е постпозитивен, имаме случаи и на препозитивна употреба на членот. Така е со „определителниот" член во романскиот: Petru *cel* Mare (Петар Велики) и сл. Во албанскиот имињата на сродство добиваат покрај постпозитивниот и еден препозитивен член, кога се однесуваат на третото лице: *i ati* неговиот татко; *e motra* нејзината сестра. Во подробностите на употребата на членот можат да се посочат уште ред разлики. Така во грчкиот е редовно членувањето на личните имиња и на имињата на земјите (ὁ Χριστός Христос, ἡ Γερμανία Германија; во мак. се членуваат само хипокористичните форми од женските лични имиња и, понекогаш, прекарите: *Ленчейо, Марейо, Леваѿа* и сл.; во аром. личните машки имиња се употребуваат во ном. со и без член: *Goglu* и *Gogu*). Исто така, во грчкиот се јавува редупли-

цирање на членот во синтагми како τὸ κακὸ τὸ μάτι (буквално „лошото окото“), што не е обично во нашиот јазик (случаи на вакво членување во некои од јужните говори се должат на непосредно грчко влијание).

**168.** Старословенските текстови ни сведочат дека во времето на создавањето на словенската писменост и малку подоцна членот не бил уште развиен во јазикот на македонските Словени. Во тие текстови членуваните грчки именки се преведуваат нормално со нечленувани словенски именки, онака како што е и денеска својствено за повеќето словенски јазици. Сепак, во старословенските текстови се среќаваат спорадично примери што сведочат дека во говорот почнале да се јавуваат зачетоци на членот, да се изделуваат и со посебни надворешни својства оние елементи што ќе го сочинуваат системот на членските форми. Така во формите како **рабътъ, клевретътъ** и др. имаме веќе првообрасци на членуваните форми од машки род.

Комплексите како **рабъ + тъ** и сл. преминале, по извршените промени на еровите во комплекси како *рабоӣ* и сл. Во новиот однос *раб: рабоӣ*, последниот комплекс се анализира по нов начин: *раб + оӣ*. Морфемата *оӣ* со тоа веќе претставува надворешно еден поинаков елемент отколку постарата показна заменска форма **тъ**. Слично формално разликување се добива и во други случаи и по друг начин, на пример, со скратување на постпозитивната демонстративна заменка во *жена-ва*, *жена-на* (од *жена* + *ова*, *жена* + *она*). Во препозитивна употреба показните заменки, од друга страна, се засилувале со прибавување на партикули (**тъ + и, та + ꙗ** и сл.) и тоа придонесувало уште повеќе за формалното разграничување на силните и слабите показни заменки, со што се олеснило превратувањето на последниве во членски морфеми.

Членот, од овие зачетоци за кои стана збор, се развил доста рано. Дека тој се развил дури уште не била изместена синтетичката деклинација, ни сведочат членувани форми во косите падежи, какви што дури и денеска се среќаваат во некои наши говори (сп. *сӣарцаӣоīо*, *сӣарцуӣому*, *сӣарциӣим*, *женäӣуи* и сл. во корчанскиот говор). По сè искажува дека кон 13 в. членот бил веќе изградена граматичка категорија. Примерот **злыотъ рабъ** од Добреј-

шовото ев. (13 в.) ни покажува дека членската морфема *-ой* се пренесувала веќе како посебен морфолошки елемент од именката на придавката (кон нејзината определена форма која сега станува само основа на членуваната придавска форма). Во истиот текст се среќава и следниов интересен пример: **тогда въсташѧ вса дѣвы тѣ** (м. **дѣвы ты**), што ни покажува дека елементот **тѣ** (образуван спрема **тѣхъ, тѣмъ,** и сл.) ги изместил во говорот постарите заменски форми **ти** (за м. р.) и **ты** (за ж. р.), станувајќи единствен определител за обата рода во множината. Сето ова сведочи дека во 13 в. веќе сме имале доволно напредната состојба во изградувањето на категоријата на определеноста, штом е веќе очевидно од дадените примери дека биле создадени морфолошките средства за нејзиното изразување во онаков вид, во каков ги имаме и денеска.

**169.** Македонските говори се разликуваат по тоа дали употребуваат три членски форми или само една. Тројни членски форми се употребуваат во западното наречје, од каде што се влезени и во литературниот јазик, и освен тоа во скопско-црногорскиот и во дел од кумановскиот говор, во кои тие се јавуваат во ваков вид: *-ăш, -ăв, -ăн* (спрема *-ăш* биле преобразувани формите *-ов, -он*). Во другите наши говори се употребува само една членска форма: *-о(ш), -ша, -шо, -ше.* Надвор од нашата јазична територија тројниот член е познат во југоисточна Србија (тимочко-заплански говор) и во трнскиот и родопските говори во Бугарија.

Состојбата со три членски форми несомнено треба да ја сметаме како постара фаза во развојот на категоријата на определеноста. Имено, постпозитивната употреба на показните заменки не се ограничувала само на заменката **тъ**. Тогаш е природно дека настанувале споеви и со другите показни заменки, независно од тоа до колку притоа можело да се развие во вистинска смисла членско значење. Натамошен чекор во развитокот на чисто такво значење баш и имаме во обопштувањето на формата *-ош*, најпригодна да се сврзе со него. Денешната географска распределеност на тројните членски форми, кога тие се застапени во дијалекти без непосреден допир меѓу себе, може најдобро да се

објасни како остаток од старата состојба, нарушена во својот географски континуитет со обопштување на една членска форма.

Освен оваа основна разлика, што се состои во употребата на три или една членска форма, нашите дијалекти покажуваат и некои посебности во морфолошкиот облик на членот. Во северните говори *-ăш̄* место *-ош̄* е нормално поради замената на еровите карактеристична за нив. Губењето на *ш̄* во формата *-ош̄* (*лебо, дено* и сл.) е обично во нашите источни говори, па и во дел од западните (прилепскиот, битолскиот). Имаме случај на губење на глас во составот на морфема олеснето со тоа што морфемата е и без тој глас доволно изразна. Во морфемата *-о* веќе не е останата никаква трага од некогашната показна заменка тъ. Во некои говори на исток (малешевско-пиринските) се јавува *-е* како аломорф на членската морфема *-о* зад консонанти меки или што некогаш биле меки: *кл'уче (клучош̄)* и сл. Дека, спротивно на ова, во други наши говори членската морфема во варијантата од тврдата промена се обопштила веќе во почетокот на 12 век покажуваат овие примери од Добр. ев.: **стоудєнєцось, дєнотъ.**

## ИЗМЕСТУВАЊЕ НА СИНТЕТИЧКАТА ДЕКЛИНАЦИЈА

**170.** Во деклинацијата македонскиот јазик има доживеано коренито преобразување. Синтетичката деклинација наследена од прасловенскиот, со седум падежни форми во трите граматички броја, била изместена од аналитичка деклинација, во која падежните односи се изразуваат со предлошки конструкции и со други состави, во кои стапува една општа именска форма. Ова преобразување засега едновремено ред морфеми во групата на имињата и некои важни својства на структурата на реченицата. Заправо по своето засегање во синтаксата тоа е појава од најсуштествено значење во развојот на нашиот јазик, и затоа со право преодот од синтетизам кон аналитизам го имаме предвид како основна појава и при периодизацијата на историјата на нашиот јазик.

**171.** Процесот на изместување на старите падежни форми е долготраен процес. Иако во основното ги дал своите резултати веќе до 15 в., тој не е наполно завршен ни до денеска. Кај заменките како сè уште живи форми ги имаме дативот и акузативот, а во некои говори, што се во овој поглед поархаични, имаме остатоци од падежната промена и кај именките. Во повеќе западни говори жива е дативната форма во еднина од личните имиња и од именките што значат сродство: *мајке*, *сесӣре*, *Пеӣреве*, *Сӣојану* и сл. Во архаичниот корчански говор (Бобошчица) имаме, освен тоа, и дативна форма во множината *(сӣарцийим* и сл.*)* и акузативна во еднината *(сӣарцаӣоӣо)*. Во некои северни говори (Скопска Црногорија, Тетовско) се среќава дативот од лични имиња и во посесивна служба: *Милану Зенӣовому снава му; викни ӣа Милану Бојчовому ӣаӣка.*

Меѓутоа, сето ова е денеска маргинална појава во нашиот јазик, трага од една состојба што е веќе одживеана. Притоа овие остатоци сè повеќе се истиснуваат. Дури и во промената на заменките напредува тој процес и понатаму, опфаќајќи ги долгите форми за дативот, така што, на пример, *на коӣо* (место или покрај *кому*) е обично во сите наши говори, а предлошките состави *на мене*, *на нас (*м. *мене, нам)* и сл. се денеска карактеристични за источното наречје.

**172.** Ние имавме веќе можност (в. § 145—146) да говориме за тоа како по пат на аналогни израмнувања меѓу именските форми од различни основи се извршило значително упростување на морфолошкиот состав на деклинацијата наследена од прасловенскиот јазик. Тоа е појава карактеристична за сите словенски јазици. Меѓутоа, во словенските говори во југоисточниот дел на Балканот (Македонија, Бугарија, југоисточна Србија), покрај тоа, почнува рано да се одвива и оној многу покоренит процес на преобразување на синтетичката во аналитичка деклинација, што доведува до истиснување од употреба на најголемиот број на падежни морфеми. Подбудата за тоа преобразување доаѓа несомнено од балканската јазична средина. Аналитичката деклинација е карактеристична и за грчкиот, и за албанскиот, и за романскиот јазик.

Имаше порано обиди да се откаже значењето на контактот со балканските јазици во овој поглед и појавата да се толкува како резултат на извесни фонетски промени што довеле до неизразност на ред падежни форми и до потреба таа да се преодолее по нов начин — со форсирање на предлошки конструкции и сл. Меѓутоа, фонетскиот фактор не може да игра пресудна улога во едно вакво коренито преустројство на деклинацијата. Повеќето словенски јазици ја зачувале старата синтетичка деклинација, иако и во нив станувала омонимија на некои падежни форми поради фонетски промени.

Во словенските говори во југоисточниот дел на Балканот се случил во овој поглед таков прелом, што да не се чувствува потребата да се обнови изразноста на старите падежни форми, таму каде што таа била засегната, ами напротив — тоа да му иде „на рака" на создавањето нови начини за изразување на падежните односи. Заправо, во случајов, тоа е усвојување на начините што им биле од порано својствени на јазиците од балканската средина. Интересниот проблем за условите при кои се врши преодот од синтетизам кон аналитизам може да се разгледува врз развојот на тие јазици, на пример на грчкиот, којшто уште во класичната епоха има редуцирана деклинација од четири падежа. Чисто фонетскиот фактор не може да се земе како причинител на појавата во тој и други јазици (на пример романските). Во случајот со македонскиот и бугарскиот јазик, проблемот се поставува во поинаква светлина: се работи за адаптирање кон она што веќе било изградено во други јазици, за промена што ја наоѓа својата подбуда во туѓото јазично влијание.

Начинот на кој еден словенски говор можел да биде опфатен од сестрано дејство на балканската јазична средина, и меѓу другото во тој контакт да почне да ја напушта својата наследна деклинација, може и денеска добро да се посматра врз примерот на некои српски говори што како оази живеат на романската страна во Банат. Тие говори го познаваат веќе и удвојувањето на објектот, и поставувањето на кратката заменска форма во почетокот на реченицата, и расколебувањето на употребата на некои падежи — сето она што претставува некои од најсуштествените страни на

влијанието на балканската јазична средина врз словенските говори во југоисточниот дел на Полуостровот.

Интересно е дека во македонскиот и бугарскиот јазик изместувањето на синтетичката деклинација е денеска појдено понапред отколку во другите балкански јазици, од кои подбудата за таа појава заправо потекнала. Грчкиот, албанскиот и романскиот јазик сè уште чуваат во жива употреба една генитивно-дативна форма. Грчкиот има во некои промени и посебна акузативна форма. Во албанскиот се среќаваат случаи кога од генитивно-дативната форма се разликува локативот и аблативот. Овој факт на некои лингвисти што се занимаа со прашањето им се чинеше толку упадлив, што го објаснуваа како потврда за тоа дека треба да се бараат внатрешни корени на процесот. Меѓутоа, како на поширокиот план на културата, така и во јазичниот контакт, не е никако необично еден елемент преземен од страна да доживее многу поголемо распространување во новата средина отколку што имал во старата. Така и еден одделен збор, примен од некој туѓ јазик, може во јазикот што го усвоил да стекне многу поширока сфера на употреба. Се разбира, дека тогаш треба да постојат извесни посебно погодни услови за такво распространувње.

**173.** Како што ќе видиме малку подолу, во врска со дативот, нашиот јазик (а истото се однесува и на бугарскиот) ја минал онаа фаза, што е карактеристична за балканските јазици, со жива употреба на една генитиво-дативна форма. Не е случајно ни тоа што повеќе остатоци од дативот среќаваме денеска токму во нашите западни говори, на теренот каде што контактот со балканските јазици бил посебно интензивен (в. § 2). Меѓу условите што придонесле за побрзото усвојување и поширокото распространување на аналитичката деклинација во нашиот јазик се вклучува и фонетскиот фактор. Тоа, на пример, што ѫ > *а* и што така во *а*-основа дошло до изедначување на акузативната и инструменталната наставка со номинативната, придонесло несомнено да се реализира по полесен начин преминот кон аналитизам. Во еден состав како: *се йошурив вода* формата *вода* ја продолжува заправо старата инструментална форма водѫ (< водоѭ), совпадната по гласовен пат со номинативната и акузативната форма. Еден таков случај, вклучу-

вајќи се во моделите веќе познати во балканските јазици, можел тогаш да го поткрепи установувањето на други слични состави, во кои такво гласовно совпаѓање немало *(се йоѿурив млеко, йесок* и сл.).

**174.** Процесот на заместувањe на старите падежни форми се вршел постапно, преминувајќи извесни појасно забележливи фази. Веќе во текстовите од 11—12 в. наоѓаме спорадични примери што сведочат дека тој бил почнат. Во прво преме старата деклинација уште добро се чува, таа била само частично засегната од тој процес, така што во нејзините рамки се вршат дури и некои обновувања на формите. Еден пример за такво градење во рамките на старата структура имаме во образувањето на множински форми во м. род од основа проширена со *-ов-* (сп. во Струмичкиот апостол: часовомь, воиновомь, градовѣхь). Друг таков пример ни дава сложената придавска промена, во која се вршеле некои преобразувања под дејството на заменската промена, сп. нечистомоу, ославеномоу, сѫщомоу, пославшомоу и сл. место постарото нечистоу(е)моу и сл. Меѓутоа, овие и слични случаи биле последни појави на жизненоста на старата структура. Едновремено со нив се одвивал и земал сè поширок размав оној основен процес на преобразување на таа структура што доведува до аналитичка деклинација во нашиот јазик.

Во крајните консеквенци тој процес води кон една општа „падежна" форма, што ги истиснува старите синтетички падежни форми (видовме дека тоа не е постигнато без остаток ни до денеска). Тоа значи пренебрегнување на падежните наставки, како елементи што ги изразувале односите во кои именката се вклучува во дадена синтагма. Тежеста се пренесува врз други показатели на тие односи а тоа се во прв ред предлозите. Затоа и замената на старите падежни форми оди напоредно со засилувањето на предлошките конструкции во нашиот јазик. Еден типичен пример за такво засилување на употребата на даден предлог имаме во рамките на стариот инструментал, каде што предлогот *со*, порано ограничен на социјативот, се проширил и на случаите кога овој падеж изразува средство, орудие *(со човек* и *со рака*, наспрема српхрв. *са човеком — руком)*. Сп. во Мак. ев. да не попеѫть ихь сь ногами своими; и на-

ченъ съ сльзами плакати нозѣ его (в. § 139). Во Вран. ап. имаме вакви случаи на повторување на даден предлог: вь молитвѣ и вь слѹжбѣ; о мѣстѣ семь свѧтѣмь: и о законѣ; сь варнавоѫ и сь павломь; на павла и на варавѫ. Во грчкиот текст на соодветните места иде само еден предлог, а исто и во некои други стари словенски преписи на апостолот (Шишатовачкиот). Во приведените повторувања имаме уште едно добро указание за засилувањето на употребата на предлозите во живиот јазик. Такви повторувања на предлозите се и денеска карактеристични за нашиот народен говор.

Овде се работи за поголема честота на предлозите, за извесни промени во нивната дистрибуција. Најинтересен случај претставува изградувањето на една нова предлошка конструкција со *на*, со која се заменува стариот датив (*муреков на човекот, капата на човекот*). Посебноста се состои во тоа што предлогот *на* навлегол во сферата на еден падеж при кој порано не се употребувал, сведувајќи се до чист граматички знак за индиректниот објект и за посесивноста. Наследениот модел овде не е изменет само со пренебрегнување на падежната наставка на еден падеж (случајот *со човек*), ниту, покрај тоа, со установување на предлог што еден падеж го сведува на веќе познат состав (случајот *со рака*), — ами овде значењата на дадениот падеж се изразуваат преку една нова предлошка комбинација, во која предлогот претставува во вистинска смила компензација за падежната наставка.

Нова синтаксичка комбинација во нашиот јазик, добиена во процесот на губење на старите падежи, е и непосредното прибавување на именката во состави како: *чаша вода*, *една врека брашно* и сл. (в. § 137). Кога еднаш, во контактот со балканските јазици, се „открило" дека падежните форми можат во ред случаи да се пренебрегнат без пречка за разбирањето, тогаш сето друго можеме да го сфатиме како една засилена продуктивност на веќе познатите модели на предлошки конструкции, — додека случаите што ги изделивме значат и градење на нешто ново. Посебно, установувањето на предлогот *на* како знак за индиректниот објект учествува во она преобразување на моделот на простата реченица што се изразува во удвојувањето на предметот:

*му реков на човекот* (в. § 124). Да се дојде до тоа се изискувало повеќе време, и не е случајно што, како што ќе видиме, дативот најдолго се задржал пред притисокот на општата „падежна“ форма.

**175.** Установувањето на една општа „падежна“ форма се вршело по таков начин што акузативот навлегувал во сферата на другите коси падежи и ги истиснувал постепено. Во повеќе случаи во старата деклинација формите за акузативот и номинативот совпаднале гласовно уште во прасловенскиот јазик. Таму каде што постоеле различни форми за тие падежи, можеме да посматраме дека акузативот се налагал така широко, што дури навлегувал и во употребата на номинативот. Во нашата народна поезија е многу честа употребата на некогашните генитивно-акузативни форми од именките од машки одушевен род (а по аналогија и од други именки) во служба на номинатив: *и му вели цара Мурат-бега, коња Марку што му говореше* и сл. Тоа е една стилска особеност на јазикот на нашата народна поезија, но некогаш во процесот на рушењето на синтетичката деклинација, таа особеност ја познавал и говорниот јазик. Во Хлудовиот триод од 13 в. се наоѓаат повеќе примери за таквата употреба на акузативот (сп. пророка иона въпиıаше). Траги од неа имаме во денешните именки *дома, рода, мрава, смеа, скота* (покрај обичното *скот*) кои се сфаќаат како именки од женски род. Во говорот на Бобошчица *татка—татката, Петка* и сл. Ваквите форми се и денеска во употреба во некои шопски говори (во источна Србија и западна бугарија) и во говорот на помаците во Ловечко (Бугарија): сп. *вăлката влезе в кошарата.*

Во множината кај некои именки номинативот бил означен не само со наставка, ами и со алтернација на консонантот. Тоа ја чинело неговата позиција посигурна, посебно со оглед на потребата, множината да се маркира што поизразито наспрема еднината. Така формите како *јунаци, полози, Власи* и сл. се стари номинативни форми. Меѓутоа, веќе кај придавките ваквите алтернации се отклонувале, секако и со наслон врз акузативната форма за м. род (в. § 156).

**176.** Ние споменавме веќе дека навлегувањето на акузативот во сферата на другите коси падежи следува извесна постапност. Локативот бил најрано засегнат од тој процес. Тој падеж се употребувал во предлошки конструкции, и при тоа во месно значење, со предлозите *в, на* што се употребувале со такво значење и при акузативот. Разликата се состоела во тоа што акузативот идел при глаголи што покажуваат движење, а локативот при оние што покажуваат мирување, наоѓање на едно место (сп. во српхрв. *идем у град: живим у граду)*. Таа разлика е сврзана и со различната употреба на прашалните прилози камо и кѫдѣ, къде (српхрв. *куда, камо: где)*. Но таа во нашиот јазик била рано расколебана под влијание на балканските јазици. Во нив не постои разлика меѓу категоријата на движење и мирување, и со еден прашален прилог се определуваат и двете состојби. Во грчкиот *ποῦ*, во албанскиот *ku* и во романскиот *unde* му одговара како на српхрв. *куда, камо*, така и на *где*. Истото станало и во македонскиот јазик (сп. *кај одиш? — кај живееш?)*. Штом таа граница се расколебала, акузативот почнал да го истиснува локативот. Примери на мешање на тие падежи наоѓаме веќе во старословенските текстови. Сп. Зогр. ев. въ домъ оца моего обитѣли многы сѫть; Син. еух. въ безмлъвъно житие еже живемъ. во вьсѣко благовѣрие. і чистотѣ. Во текстовите од 12—13 в. тие примери се доста бројни. Сп. Добр. ев. иже бѫдеть на кровь; сьниде боурѣ вѣтръна въ езерѣ; Вран. ап вънидохь вь домꙋ мѫжа; Мак. ев. агль во гднь: на всѧ лѣта схождаше вь кѫпѣли; и вь домъ бывъ; ни оуслышить никтоже на распѧтие: и ѿ глса его. Некои стари локативни форми, како беспредлошки така и предлошки, останале само како прилози и прилошки изрази: *лете, зиме, на соне, в уме* и сл. Дека локативот бил падежна форма што можела најслабо да му се спротивстави на процесот на преобразување на деклинацијата, можеме да се увериме и од тоа што се покажува денеска во развојот на некои српскохрватски дијалекти. Во говорите во Црна Гора, каде што балканизмите се поизразито застапени, акузативот го има веќе заменето локативот, иако другите падежи се чуваат.

**177.** Во сферата на употреба на инструменталот акузативот почнал да навлегува исто така рано. Сп. во Бит. триод (12 в.): иконѫ сь ѡбразь показаѫще. вѣрно поѫщи[м]. Отклонувањето на разликата меѓу категоријата на движење и на мирување се одразило и во процесот на изместување на инструменталот. Со предлозите *йод, над, йред, за(д)* се употребувал акузатив во првиот, а инструментал во вториот случај (сп. во српхрв. *дођи йод кров — бийи йод кровом)*. Укинувањето на споменатата разлика, а по причина за која говоревме во врска со локативот, овозможило да настане мешање со акузативот во еден широк опсег на употребата на инструменталот (сп. во Хлуд. триод од 13 в.: азъ же . . . слзы проливаѫ прѣд двери гробоу). Почетоци на еден таков процес можеме да посматраме денеска во црногорските говори, во кои, како што видовме, разликата меѓу категоријата на движење и на мирување е исто така укината (сп. мешање на инструменталот и акузативот кај Његоша: *Уведох је йод чадором к исйуњењу свеше жеље)*. Кога веќе бил отворен процесот на изместување на старите падежи, тогаш сè што можело да му оди во прилог на тој процес се вклучувало во него. Во случајот со инструменталот таква улога им се паднала на некои фонетски израмнувања на формите во резултат на деназализацијата и на преминувањето на ъı во *и*. Во повеќе случаи и во нашиот современ јазик имаме, така да ги наречеме, „скришни" инструментални форми, еднакви денеска со општата форма, а што совпаднале со неа по гласовен пат и како такви се вклучиле во новиот строеж (скоро би можело да се говори за случај на јазична мимикрија). Така е во примерот што веќе го посочивме: *се йошурив вода;* сп. уште: *їо йосеавме йолешо йченица, їо служи ракија, кошош їо найолни слама* и др. Како и при локативот, и овде ред стари инструментални форми се конзервирале како прилози и прилошки изрази: *викум, редум, свешрум* и сл. Она што е реликт од старите форми се зачувало поради тоа што се лексикализирало, станало единичен случај, а не воспроизведување на една дејствена граматичка категорија.

**178.** Што се однесува до генитивот, во неговото истиснување се јавува една поспецифична ситуација со тоа што неговите функции ги презема првобитно не сам акузативот, ами и дативот (посесивното значење). Акузативот го истиснува рано генитивот при некои глаголи што го управувале тој падеж. Сп. на пример при имѣти — во Мариинското евангелие: имѣѭи брашьна; имать живота вѣчьнааго; но во Добромировото евангелие: имѣѭи брашьно; имать животь вѣчьныи. Исто така рано се ограничува употребата на генитивот при негација. Сп. во Македонското евангелие: не творѧщѫѧ плодь (Зогр. Мар. ев. не творѧштѫ плода); во Хлудовиот триод: и не имать дрьзновение; от рова неимѫшти вода; не трѣбоуеть прѣмѫдрость скѫдноoумень. Убав пример за отклонувањето на партитивниот генитив наоѓаме во приписка во Битолкиот триод (12 в.): ѡти мі даваше прѣсоль и млѣчице (за партитивниот генитив в. уште § 137). Од 12 в. се наоѓаат во текстовите случаи на замена на генитивот со акузатив (со општата форма) и во предлошки конструкции. Сп. ѿ славѫ въ славѫ (Охр. апостол), вплъщъшаго сѧ ѿ двѫ (Одломка на октоих од 13 в.); нѫ ѿ оцы есть; а дроугое паде посрѣдѣ трьние; на ıединомь ѿ сньмищы ѿ старьць: и ѿ старѣишины жеречски: и книжникь; ѿ г҃: година тма бы по всеи земи до девѧтаѫ година (Мак. ев.); безь крѣпость, врьхоу водѫ, мѣсто жлъчъ, изъ властъ (Хлуд. триод). За образувањето на посвојни придавки како еден начин на отклонување на генитивот од личните заменки во посесивно значење в. § 162. И од генитивот имаме зачувани некои остатоци во прилошки зборови и изрази: *сношти, до гроба, од глада* и сл.

**179.** Најдолго време пред промената устојувал дативот, во служба на директен објект и во посесивно значење. Во последнава служба тој дури и ја зацврстил својата позиција, бидејќи со губењето на генитивот останал како единствен падеж за изразување на посесивноста (во старословенскиот се употребувал посесивен генитив, но исто така и посесивен датив којшто натаму сè повеќе ја засилувал својата употреба за сметка на генитивот). Има наши дијалекти во кои дативот е уште жива форма кај личните имиња и именките што значат сродство (се разбира, тој е зачуван

општо кај личните заменки). Во архаичниот говор на Бобошчица дативот е жив и кај другите именки, не само во еднината, ами и во множината: *кашчаѓтуј* , *кашчаѓтем*. Тоа што дативот се зачувал најдолго во нашата деклинација наоѓа паралела во балканските јазици, во кои е уште жива една дативно-генитивна форма. Во романскиот и албанскиот тоа е по потекло исто форма на дативот (ром. *domnului* „на господинот", алб. *mikut* „на пријателот"). Во грчкиот тоа е генитивна форма (τοῦ φίλου „на пријателот"). Нашиот јазик ја минал истата таа фаза, од која наоѓаме остатоци уште во некои западни говори. Еднаквата предлошка конструкција со *на* за индиректниот предмет и за изразување на посесивно значење произлегува отаде што таа заменува еднаква, дативна, падежна форма. Така: *му реков на човекот* и *нивата на човекот* се сведува на постара конструкција со датив во двата случаја: *му реков човеку(тому)* и *нивата човеку(тому)*. Во западното наречје посесивната конструкција е развиена и во предлошка конструкција со *од*: *нивата од човекот* и слично. Како што укажавме порано (в. § 141) ова е една од карактеристиките на западното наречје, што произлегуваат од особено силното балканско влијание на тој терен, бидејќи посесивни конструкции се *од* им се познати на балканските јазици.

Во замената на дативот со предлошка конструкција посебно сложено е прашањето за патиштата по кои се дошло до тоа предлогот *на* да стане знак за индиректниот објект и за посесивното значење. Развојот, се разбира, тргнал од извесни акузативни конструкции во кои локалното значење на предлогот *на* било избледнато, та можело постепено тој да се транспонира во нови контексти како чисто граматички знак. Сп. во Зогр. ев.: і бѫдете снове вышьнѣаго. ѣко тъ благъ естъ. на невъзблагодѣтъныѩ і зълыѩ Лука VI 35; ѡче съгрѣшихъ на нбо і прѣдъ тобоѭ Лука XV 18. Во Болонскиот псалтир (поч. 13 в.) срекаваме веќе примери што се доближуваат до употребата на *на* во дативна функција. Сп. дша же моꙗ възрадоуетъ сѧ на га; ѡ томъ во блажѧтъ сѧ вси вѣровавъшеи на ха.

Заменувањето на дативот во служба на индиректен предмет со *на*-конструкција го повлекло по себе и посе-

сивниот датив. Разликата во значењето не можела да се јави како пречка за паралелниот развој во двата случаја, иако имаме посесивни конструкции и со предлогот *од* кои, меѓутоа, не станале општи во нашиот јазик. Случаите кога дативот се јавувал со двојна зависност — и од глагол и од име (случаи како: *му го зеле коњот Стојану)* го спомагале паралелниот развој во обете функции на дативот. Во Хлудовиот триод од 13 в. наоѓаме примери што можат да се толкуваат како *на*-конструкции со посесивно значење. Сп. красенъ от гроба ıако жени(х) от чрътога пришедъ на съмрть раз(д)роуши м(Ꙗчє)ниє Х(рист)є (. . . θανάτου καταλῦσας τήν τυραννίδα). Подоцна, таков пример ни предлага Македонскиот превод на Дамаскинот од 16 в.: понєжє царє на страстѣхь нась сьтварають (τῶν πάθων).

Укажавме на оние услови што придонесувале да се задржи дативот подолго во употреба и неговото дефинитивно заменување со предлошка конструкција да стане кога веќе била создадена една општа „падежна“ форма во нашиот јазик. Еден услов пак што го олеснил тоа заменување претставува удвојувањето на индиректниот објект, што е во нашиот јазик редовна појава (в. § 124). Во еден состав како *му реков човеку* заменката го воведува индиректниот објект, а тоа разбирливо ја ослабува позицијата на дативната форма од именката, дури таа да се замени со предлошка конструкција. Таа замена станала порано кај општите именки, а подоцна кај личните имиња и именките што значат сродство (тие всушност се употребуваат како лични имиња), секако поради тоа што овие во живиот говор се употребуваат значително почесто во датив отколку општите именки. Тоа придонесувало тие подолго време да се репродуцираат по стариот начин, во некои дијалекти и до денеска.

**180.** Како што веќе споменавме, дативот е уште жива категорија во архаичниот говор на Бобошчица. Тој говор ни дава меѓутоа и многу убаво указание за елиминирањето на дативните морфеми во синтагми. Во формата за дат. мн. *старцитим*, на пример, се елиминирала дативната наставка од именката, а останал само дативот од членот. Во синтагми како *големетему син, тијам лозјари, другим л'уди* само определувачкиот збор стои во датив, додека именката

иде со општата форма. Ова осветлува еден важен момент во процесот на изместувањето на синтетичката деклинација: се задржува еден знак таму каде што порано повеќе знаци го обележувале дадениот падежен однос. Ова покажува од какво значење било удвојувањето на објектот, за кое стана збор, за елиминирањето на падежните наставки, посебно во дативот.

Состојбата во говорот на Бобошчица ни дава можност да ја согледаме динамиката на процесот на трансформација на старата деклинација. Во тој говор локативот и инструменталот не се живи форми, што од своја страна ја посведочува констатацијата дека тие падежи најрано излегле од употреба. Излегол од употреба и генитивот (кај именките од машки одушевен род се јавува во предлошки конструкции и старата ген.-ак. форма: *от старцатого)*. Дативот е наполно жива категорија како во служба на индиректен објект така и во состави со посесивно значење *(старцутому, сестр'атуј, местутому;* сп. *Чупата царутому тој ден поцкна да му заведи л'ап дететому в хапсаната)*. Дативната наставка од членуваните именки порано се елиминирала во множината одошто во еднината (сп. *старцутому: старцитим)*; формата *дететому* (покрај *местутому)* во приведениот пример покажува дека таа подлегнува на такво елиминирање во некои типови во средниот род. Говорот на Бобошчица, покрај посесивниот датив, познава и посесивни конструкции со *од*, иако тие, се чини, не се многу чести: *царо от Русија, по варовити от планин'ате, очи от човека шчо е роден слеп.* Во еден случај како: *комати м'асо от тому дететому* имаме пример за синтаксичка контаминација во развојот на предлошки конструкции, појава што ни е засведочена и од средновековните текстови Од минатиот век се зачувани преводи на евангелски четива правени од некои луѓе во Бобошчица на нивниот говор. Во неколку случаи се забележува дека тие биле исправени пред тешкотијата како да ги преведат некои состави со посесивно значење, во кои влегуваат библиски имиња што не се адаптирале лесно кон системот на говорот. Во тие случаи е просто оставена грчката членска форма τοῦ како знак за посесивниот однос: *А ние сме ту Моиси.* Тоа бил за преводачите каков таков излез од една ситуација во која

биле поставени поради тоа што нормалниот начин на искажување на посесивност бил сè уште со дативот, а особено пак кај личните имиња.

Во говорот на Бобошчица не се обични конструкциите со *на* место дативот. Очевидно е дека развојот на тие конструкции одел побрзо во источните отколку во западните говори (најдобар доказ за тоа е установувањето на тие конструкции и во промената на личните заменки: *на вас, на нас)*. Тој процес ги опфатил малку подоцна и западните говори, во кои имаме повеќе остатоци од дативот, но тој речиси и не го засегнал говорот на Бобошчица, којшто останал отсечен од другите наши дијалекти, како оаза во туѓа јазична територија. Можеме слободно да речеме дека говорот на Бобошчица ни ја открива и во однос на деклинацијата состојбата во која кон 15 в., ако не и порано, се наоѓале повеќето наши говори на запад.

## ГЛАГОЛ

**Општи забелешки. 181.** Кога ќе се фрли еден општ поглед на развојот на глаголскиот систем во нашиот јазик, веднаш паѓа во очи тоа дека, за разлика од големото упростување на формите во групата на имињата, тој не само што ги зачувал повеќето форми од стариот јазик, ами е дури и поусложнет. Таа усложнетост произлегува од истите услови во кои се наоѓал нашиот јазик, што дејствувале и во посока на упростување на деклинацијата. Тие услови се создавале во контактот со балканската јазична средина. Балканските јазици имаат исто така сложена конјугација, па воздејството на тој факт се изразило во словенските говори во југоисточниот дел на Полуостровот по таков начин што се конзервирала во голема мера состојбата на глаголскиот систем наследен од прасловенскиот јазик. Така во македонскиот и бугарскиот јазик, и во помала мера во српскохрватските дијалекти, се зачувале аористот и имперфектот, времиња што во другите словенски јазици се загубиле (исклучок прави лужичкосрпскиот и словенечкиот резиски дијалект). Ако се погледне на словенските јазици како целост, ќе се констатира дека во опис во кои станало

упростување на деклинацијата (бугарскиот, македонскиот) се јавува сложен глаголски систем, и, обратно, во оние во кои е зачувана старата падежна промена се извршило упростување на глаголскиот систем.

Македонскиот јазик, пред сè во западното наречје, се јавува со покомпликуван глаголски систем и во однос на бугарскиот јазик. Тоа произлегува отаде што под влијание на балканските јазици се развиле во македонскиот нови глаголски конструкции од типот *имам дојдено* и *сум дојден*. Бидејќи покрај нив се чува и старата конструкција *сум дошол* јасно е какви сложени односи се создаваат во сопоставувањето на сите тие конструкции за изразување на минатост. Тие и предаваат извесни дистинкции, но и се неутрализираат една со друга во некои контексти.

Некои стари форми биле сепак истиснати од употребата. Тоа се, што е сосем нормално да се очекува, именски форми на глаголот: инфинитивот и некои партиципи. Карактеристична појава во системот на именските форми на глаголот е развивањето на една општа партиципна форма, врз основа и со формалните обележја на некогашниот пасивен партицип на минатото време: *йаднаш*, *умрен*, *дојден* и сл. Нејзиното установување е тесно сврзано со појовата и ширењето на споменатите конструкции од типот *имам дојдено* и *сум дојден*.

**Граматички категории кај глаголот. Вид. 182.** Разликувањето на свршени и несвршени глаголи е типична особеност на словенската јазична група, која не само што се зачувала во нашиот јазик, ами има пројавено посебна жизненост. Работата е во тоа што е оваа граматичка категорија неразделно сврзана со морфолошките средства за произведување на нови глаголски зборови, онака како што е во групата на имињата сврзана со зборообразувачките елементи категоријата на родот.

Глаголите се изведуваат со префиксација и суфиксација. Во нашиот јазик се пројавува, од една страна, извонредна продуктивност на некои префикси (*за-*, *до-*, *на-*, *йри-*, *йре-*, *йо-* и др.) и, од друга страна, извонредна продуктивност на суфиксот *-ува-*, со кој се изведуваат несвршени глаголи. Кога станува збор за продуктивноста на префиксите во нашиот јазик, тоа значи дека со нив се изведуваат

и цел ред глаголи што не се обични во другите словенски јазици (освен во повеќето случаи во бугарскиот), иако тие само ги репродуцираат старите значења на дадениот префикс. Така, на пример, образувања како *заоди (дешешо заоди на училишше), докаже (одвај ја докажа йриказнаша)* и сл. — во српхрв. јазик мораат да се преведат описно, бидејќи не е обична соодветната префиксирана форма *(деше је йочело да иде у школу; једва је свршио йричу до краја)*. А такви и слични образувања има во голем број.

Засилувањето на продуктивноста на префиксите ни е уверливо засведочено во 15 в. Во приписка во општ минеј пишуван во Мешеишта (Охридско) наоѓаме два такви примера — со префиксот *за-* (почеток на дејството) и *до-* (крај на дејството): **записа се сїа книга юг͡да идоше тоурци на Цариград͡ъ а дописа се ег͡да га приюше.** Интересни се во овој поглед и следните постари примери во приписка во Добреј. ев. (13 в.): **пиши вълчо грѣшниче и припиши**; Во Мак. ев. (13 в.): **посѧдѣте сде**, наспрема **пожидѣте сьде** во Мар. ев. Мат. XXVI 38; во приписка во Стан. пр. (1330): **пописа.** Не е јасно зошто се дошло до една ваква продуктивност на префиксите, но е упадливо дека тоа станало имено во оној дел од јужнословенската јазична група, во кој е најизразит контактот со балканските јазици. Една претпоставка би била дека во процесот на асимилирање на несловенското население, ова, усвојувајќи ги словенските модели на префиксирање, почнало да ги применува и на случаи нереализирани дотогаш во словенските говори и со тоа се отворил процесот на една повторна продуктивност на префиксите. Интересен податок во оваа смисла ни дава мегленоманскиот. Во него односот *cînt* — *prucînt* и сл. е установен спрема мак. *йее — йройее* (овде со позајмување на словенскиот префикс *йро-)*. Но во *zabucur* (почне да се весели) имаме веќе образување со *за-*, кое не е обично во нашиот јазик (не е обично да се каже: *се завесели)*. Тоа е, имено, пример за проширување на продуктивноста на еден префикс при неговото усвојување од страна на другојазично население.

**183.** Како што рековме, глаголи од несвршен вид се образуваат главно со наставката *-ува-* (варијантата *-ва-* се јавува ако глаголската основа завршува на вокал: *йознава*, *испива* и сл.). Таа наставка доаѓа секогаш да воспостави симетрија спрема префиксираните свршени глаголи и спрема моментните глаголи изведени со *-не*. По таков начин се добиваат вериги како *оди* — *заоди* — *заодува*, *чука* — *чукне* — *чукнува*, во кои новосоздадените несвршени форми на *-ува* имаат итеративно значење. Продуктивноста на префиксите, вкрстена со едновремената продуктивност на наставката *-ува-*, причинува да се создадат така извесни нови глаголски типови во рамките на несвршениот вид.

Морфемата *-ува-* се развила прво кај глаголите од типот коуповати — коупоуѭ. Се работи за вкрстување на инфинитивната и сегашната основа кај тие глаголи. Првата фаза на тоа вкрстување, изразена веќе во старословенскиот и денеска ја покажуваат некои македонски говори (велешкиот и др.): *се раду(ј)ам* — *се рађу(ј)е* — *се раду(ј)евме* и сл. Во повеќе текстови од 13 в. се среќава радоуваше сѧ и сл., во кое ни е веќе претставена морфемата *-ува-*. Во некои наши говори и денеска е останато неизменето *-ова-* од некогашната инфинитивна основа: *куйо́вам*, *йоказо́вам* (во некои источни говори), *куйоа*, *їладоа* (во дебарскиот говор, во кој се губи интервокалното *в*). Во битолскиот, преспанскиот и др. говори оваа наставка се јавува во скратена форма *-ва-*: *куйвам*, *куйваш*; така е и во охридскиот говор, со таа разлика што ваквите глаголи таму спаѓаат во *и*-група: *куйвам* — *куйвиш* (добиено од постарото *куйуам* — *куйуеш*, со разлагањето на *е*-група, в. § 203). Тоа се дијалектните варијанти на овој морфолошки елемент којшто игра најважна улога во изведувањето на несвршени глаголи во нашиот современ јазик.

**184.** Наспрема изведувањата со *-ува-* другите начини на изведување на несвршени глаголски форми, и кога доживеале извесна продуктивност во одделни дијалекти, имаат денеска само маргинално значење. Така е со глаголите изведени со наставката *-ја(ва)-*, во кои се јавува и старо редување на корeновиот вокал: *роди* — *раѓа* (ст. сл. раждати), *йлаши* — *йлаќа* (ст. сл. плаштати), *йоклони* — *йоклања* (ст. сл. покланяти) итн. Со оваа наставка биле изведени

формите *оспава, прејрава, појрава* (сп во охридскиот говор *оставјаш*, во буг. *оставя* и сл.), но тие се приклучиле кон глаголите со *-ва-*, за што придонесло секако затврднувањето на мекото *в* (в. § 80). Стариот тип -рицати (нарицати и сл.) доживеал извесна продуктивност во пиринските и во североисточните говори: *испица, испица, облица, отсица.* Типот смиıати сѧ, лиıати е зачуван во одделни форми во неврокопскиот и во други источномакедонски говори: *сије, мрије, живије.* На уште поширока територија (и во западното наречје), е познато *жние*, а исто така е обично и *сие, врие.* Извесна продуктивност имал и типот бьрати — бирати, сънънѫ — съпинати, со тоа што првобитниот однос *ь : и* се пренесол по аналогија и кај некои други глаголи: *спомина (спомсне, спомне), позина (познае), падина (падне).* Уште во ст. сл. имаме аналогни образувања погрибати (покрај погрѣбати), съплитати. Тие се денеска почести во неврокопскиот говор: *појрибам, нанисам, убисам, залипам* и др. Неврокопскиот говор се карактеризира со употреба на скратени несвршени форми од типот *доходам (< доход'овам), извадам, фатам* и сл. Во одделни случаи имаме и во други наши говори скратување на несвршените форми по таков начин како да се изведени од глаголска основа на вокал со наставка *-ва-: клава, извава, изева, слева, излева, флева, зева* (зема). Губењето на консонантот од основата кај некои од соодветните свршени форми, во интервокална позиција, било причина за вакво скратување: *клаам, изваам, изеам* (од *кладам, извадам, изедам).*

**Број и род. 185.** За овие граматички категории кај глаголот нема да се забележи нешто посебно од она што го кажавме во врска со нив кај имињата. Со губењето на двоината кај имињата, таа се загубила и кај глаголот. Во овој пример од Мак. ев. имаме наедно неколку случаи на грешење во однос на употребата на двоината. и се двѣ слѣпца сѣдѧ при пѫти: и слышавша ıако ис҃ъ мимо ходить: и възъписта глѧще: помилоуи ны г҃и сноү дв҃двь: народь же запрѣти има да оумльчѧть: оны же паче въпиıаста глѧща. Во поглед на родот именските форми на глаголот се обнесуваат

како и имињата — во еднината се прави разлика меѓу трите рода, а во множината имаме само една форма: *йаднаш, йадната, йаднато — йаднаши, иīрал, иīрала, иīрало — иīрале.*

**Начин. 186.** Меѓу модалните значења на глаголските форми треба посебно да се изделат две, како по тоа што се нови во однос на нашиот стар јазик, така и по тоа што претставуваат значајни карактеристики на современиот глаголски систем. Тоа е, прво, категоријата на готовноста (или можноста) да се изврши дадено дејство и, второ, категоријата на прекажаноста.

Категоријата на готовноста се изразува со презентот, имперфектот и перфектот од несвршени глаголи. Исказите како: *īо јадам йрасево како нишшо; одев, да ме викневше* — можеме да ги развиеме по следниот начин: *īошов сум (и можам) да īо изедам йрасево; бев īошов (и сакав) да одам, само да ме викневше.* Некои итеративни глаголи на *-ува* се обични само во ваква употреба, како во вакви безлични реченици: *седи, седи, не се доседува* (т. е. *човек не може и нејќе да седи докрај*). Ваквите контексти го потстакнувале изведувањето на нови глаголи со наставката *-ува-*.

Се претпологаше дека категоријата на готовноста се развила под влијание на турскиот јазик, во којшто формите како *yazarım, yaparım, vururum* и сл. изразуваат имено такво значење. Меѓутоа, прашањето не е уште доволно проучено. Пред сè со значење на готовност, можност презентот се употребува и во грчкиот јазик. Сп. σ' ὀχτὼ μέρες διορία τὸ γιατρεύω за осум дена го оздравувам (можам да го оздравам); ἔτσι παίρνει τὴ θυγατέρα μου γυναῖκα така ја зема (може да ја земе) ќерка ми жена. И грчкиот имперфект иде исто во таква служба. Сп. μῆλο νά 'ρεχνις, καταῆς δὲν ἔπιφτιν јаболко да фрлиш, на земи не паднуваше; δὲν ἐκινοῦσε τὸ καράβι не тргнуваше (не можеше да тргне) кораbот; δὲν ἀνεγνώριζε не познаваше (не можеше да познае). Категоријата на готовноста ја познава и ароманскиот и албанскиот: аром. *u skol k'atra* го кревам (можам да го кренам) каменот; алб. *e pij gjithë poçen* го пијам (можам да го испијам) целото шише.

Употребата на презентот од несвршени глаголи со футурско значење, од која треба и овде да се поаѓа, е доста обична и во словенските јазици. Футурското значење притоа се изведува од ситуацијата или на него се укажува со прилог за време *(утре одиме на пат)*. Во старословенскиот се забележуваат примери на употреба на несвршениот презент и во случаи што не би биле обични денеска за словенските јазици. Сп. **до колѣ бѫдѫ въ васъ. и тръплѭ вы** Зогр. ев. Употребата на несвршениот презент со футурско значење е особено честа во нашиот јазик со негација. Така, додека е нормален исказ: *ќе ти дадам*, не е најобично да се каже *не ќе ти дадам*, ами или *не ти давам* или *нема да ти дадам*. Ваквата распределба на двата глаголски вида, од кои несвршениот се сврзува потесно со негацијата, треба да е доста стара. Неа ја наоѓаме и во императивот: *дај ми* но само: *не давај ми*. Во 14 в. веќе било установено ова разграничување во рамките на императивот (в. § 206). Покрај *не ти давам* еден исказ како *ти давам* морал тогаш да се обележи со посилна волунтативност, бидејќи футурското значење како предавање на обично соопштение веќе се изразува со помошта на конструкциите како *ќе ти дадам*. На таа основа можело да се развива модалното значење на готовност. По секоја веројатност тоа не станувало без контакт со грчкиот јазик, бидејќи тој контакт е несомнен во изградувањето на нашите футурски конструкции (в. § 214). Контактот со турскиот можел натаму да ја потсили уште повеќе таквата употреба.

**187.** Категоријата на прекажаноста е едно од суштествените својства на нашиот глаголски систем, што го проникнува во неговата целост, во сите три временски плана. Едно дејство се предава како директно посматрано или како прекажано (во овој случај говорителот само пренесува нешто што му соопштиле други и, се разбира, до толку и поставува извесна ограда во однос на вистинитоста на соопштувањето). Така исказот *тој падна* може да се доразвива по следниот начин: *јас видов кога тој падна* и сл., додека исказот *тој паднал* може да се доразвива вака: *ми рекоа дека тој паднал* (јас самиот не сум го видел и не го тврдам тоа).

За прекажување на минатите и сегашните дејства служи перфектот, а за прекажување на идни дејства се развила посебна конструкција — идно прекажано време (*ќе дојдел* и сл.), кое му се противставува како на минатото идно време така и на обичниот футур: *тој ќе дојдел (вчера)* и *тој ќе дојдел (утре)*. Впрочем, за прекажување на идни дејства може да се употреби и перфектот од несвршени глаголи: *тој доаѓал утре*.

Општиот услов да се развие категоријата на прекажаноста бил даден со тоа што се зачувале аористот и имперфектот наспрема перфектот. Тие две времиња во словенскиот отсекогаш предавале засведочено дејство, додека перфектот во тој поглед бил необележен (тој и денеска, како и порано, служи за прекажување, но исто така и за директно соопштување). Во употребата на стариот словенски перфект имаме некои изразити контексти со значење на прекажаност кои понекогаш се дури и формално обележени со губењето на глаголската сврска (сп. во српхрв. *дошао, кажу, Петар*).

Меѓутоа, во македонскиот и бугарскиот јазик се отишло понатаму од таа состојба, така што место една контекстуално определена употреба се развила како посебно модално значење категоријата на прекажаноста. Решителниот чекор бил направен тогаш, кога тоа значење се пренесло и на сегашните и на идните дејства (во овој случај дури, како што видовме, тоа се изразило и во потребата да се изградат посебни форми за прекажување).

По сè искажува дека контактот со турскиот јазик дал подбуда за доведување на овој процес докрај. Турскиот јазик има посебни форми за предавање на прекажани дејства. Согласување со турскиот има и во такви подробности, како што е употребата на перфектот со значење на адмиратив: *тој бил добар човек!* (тур. *ey adam imiş*). Грчкиот и романскиот не ја познаваат оваа категорија (во албанскиот имаме извесни зачетоци од неа во градските говори, во кои влијанието на турскиот било повеќе изразено). Во средини во кои влијанието на ароманскиот и грчкиот било посилно, установувањето на категоријата на прекажаноста се намерило на пречки. Во битолскиот градски говор, повлијан од говорот на влашкото население, се

„греши" во тоа што се употребува аористот и имперфектот во контексти што изискуваат перфект за прекажани дејства. Во некои говори во Костурско и во говорот на Бобошчица се загубил воопшто перфектот со *л*-партицип (тој се заменил со конструкции од типот *имам дојдено, сум дојден;* во Бобошчица го среќаваме уште само како адмиратив: *шчо си бил јунак!)*, па поради тоа и не се развила категоријата на прекажаноста. Одовде се гледа од каква определувачка важност за развојот на таа категорија била наследената состојба во однос на перфектот. Контактот со турскиот јазик го соживил и го управил процесот кон целосно изградување на таа категорија. Позицијата на стариот перфект од типот *сум бил* со тоа се зацврстила во нашиот глаголски систем.

**Преодност на дејството. 188.** Во нашиот јазик е во ред случаи расколебана границата меѓи преодните и непреодните глаголи. Денеска е сосем нормално да се каже: *мајка ти ќе ти ја умрам, ме седнаа на еден стол, го смеам детето* итн. Расколебувањето на споменатата граница дошло, несомнено, во резултат на оние граматички процеси во глаголскиот систем, како што е установувањето на општа партиципна форма *(носен, паднат, умрен)*, или развивањето на модално значење на готовност (сп. *го одам полево како ништо за еден саат!)* и др. Во ред случаи се работи за калкирање на балкански обрасци, бидејќи во балканските јазици многу глаголи имаат и преодно и непреодно значење (сп. аром. *va-l mor di k'utekă* ќе го умрам од ќотек; *lu šidzură pi masa* го седнаа на маса; грч. ἀρρωστῶ = „сум болен" и „разболувам некого", καθίζω = „седнувам" и „поставувам", „седнувам некого"). Појавата била спомогната од тоа што кај некои глаголи може да се премости лесно разликата во преодноста поради тоа што се асоцираат по значење со преодни глаголи. Така, на пример, *ќе го умрат човекот* се опира на контексти со преодни глаголи, и со слично значење: *ќе го отепаат (убијат, уништат, усмртат, умртват) човекот.* Во секој случај, напорот да се прави лексичко разграничување на глаголи преодни и непреодни во македонскиот јазик денеска во ред примери е илузорен.

**Повторливост на дејството. 189.** Покрај итеративните глаголски форми (сп. *чукнува, одвреме навреме; си исӣива ӣо некоја чаша)* суштествуваат и други начини да се изрази повторливоста на дејството, тоа дека дејството станува по некој ред, обичај и сл. Карактеристична е за македонскиот јазик во овој поглед употребата на императивот. Таа се воведува често од глаголот *чини*, што веднаш ја истакнува обичноста, повторливоста на дејството: *ӣој чини дојди, јади и ӣак излези*. Предавањето на повторливоста со помошта на презентот од свршени глаголи, какво што имаме во другите јужнословенски јазици (сп. српхрв. *он обично дође, ӣа оӣеӣ оде)*, денеска го познаваат уште нашите источни говори. Во западното наречје тоа е истиснато од страна на конструкциите со *ќе* кои претставуваат еден нов начин на искажување на повторливоста: *ӣој ќе дојде, ќе јаде и ӣак ќе излезе*. По пренесувањето на акцентот во аористот, во западното наречје формите на презентот во состави како *ӣој дојде* и сл. станувале омонимни со аористните форми. Тоа ја засегнало изразноста, па затоа конструкциите со *ќе* се распространиле и на тие контексти. Покрај значењето на идност и на условност на дејството, и оваа употреба е една од најкарактеристичните за тие конструкции.

## ИМЕНСКИ ФОРМИ НА ГЛАГОЛОТ

**Инфинитив. 190.** Покрај инфинитивот, старословенскиот јазик познавал и супин. Супинот се употребувал при глаголи што значат движење. Веќе во ст. сл. јазик се забележува дека тој се истиснува од инфинитивот. Во Мак. ев. е употребен инфинитивот место супинот во овој случај: члка два: вьнидоста вь цркве помолити сѧ (Зогр. ев. Лука XVIII 10 . . . помолитъ сѧ).

Во истиот текст имаме и случаи кога супинот е сфатен како 3 л. едн. од презентот: прѣиде ѿ тѫдоу оучить и проповѣдаеть вь градѣхь ихь (Зогр. ев. Матеј XI 1 . . . і проповѣдатъ въ градѣхъ ихь); ибо снь члчскы не приде да послоужѫть юмоу: нѫ дѫ послоужить: и дати дшѫ своѫ: избавение

за многыѫ (Зогр. ев. Марко X 45 ...нъ послоужитъ. і дати дшѫ своѭ ізбавлѥнъ за многы).

**191.** Самиот инфинитив постепено излегувал од употреба, заменувајќи се со *да*-реченици. Процесот е општобалкански, потстакнат во јужнословенските јазици под дејство на грчкиот, романскиот, делум и на албанскиот јазик. Во грчкиот тој процес бил отворен уште во почетокот на нашата ера. Инфинитивот се загубил во македонскиот и бугарскиот (каде што има само некои траги од него). Во српскохрватскиот јазик неговата употреба се ограничува во значителна мера, а во некои говори и таму веќе не е зачуван.

Губењето на инфинитивот му соодветствува на општиот стремеж во развојот на нашиот јазик, во контактот со балканските јазици, некои синтетички именски форми да се заменуваат со аналитички конструкции. Конструкциите со *да*, со кои е заменет инфинитивот, стојат наспрема конструкциите со соодветниот предлог и конјунктив во балканските јазици. Во тие конструкции не може да се вметне именка меѓу предлогот и глаголот. И тоа е особеност на балканските јазици, што сведочи за тесната поврзаност на развојот во овој случај (в. § 130).

Конструкциите со *да* се јавувале во нашиот стар јазик во некои контексти напоредно со инфинитивот. Во таквите контексти најпрво и настапило ограничувањето на употребата на инфинитивот. Таков е случајот кога инфинитивот доаѓал во финална служба. Мак. ев. ни дава за ова интересен пример на контракција меѓу инфинитивот и конструкцијата со *да*: ѩко да оубити и (покрај: ѩко оубити и). Примерот сведочи дека *да*-рnamespace-рeчениците биле во експанзија. Друга позиција во која инфинитивот рано се истиснувал сме имале во случајот кога тој идел во служба на објект зад глаголи како „*сака, заповеда, моли*". Инфитивот останал подолго во употреба во составот на описни глаголски форми (со глаголи како *имамь*, *начьнѫ* и др.), како и во некои изрази со заповедно значење (в. подолу).

**192.** Пред да биде излезена од употреба, инфинитивната форма претрпела извесни промени. Таа се скратувала по таков начин што прво се губело крајното *и* од наставката (сп. Мак. ев. и абие оубѣды ис҃ь оученикы влѣсти въ корабь. и варить на ономь полоу) а потоа и *т*. Се стигнало заправо до елиминирање на старата инфинитивна наставка а како инфинитивна форма останала основата на инфинитивот. Ова, се разбира, ја засегало изразноста на инфинитивот и самото по себе сведочи дека инфинитивната форма и не била толку нужна во конструкции што со други белези го обезбедувале разбирањето.

Скратени инфинитивни форми во составот на идно време и во императивни изрази со *недей* се чуваат и денеска во бугарскиот јазик (сп. *видящем*, *недей мисли* и сл.). Тие за него биле својствени веќе кон 14—15 в. како што покажува јазикот на влашкобугарските грамоти од тоа време. Тие биле познати и во македонскиот јазик. Сп. во запис од 1646 г. од Тетовско: поче се писать месеца марта. Но денеска тие форми се веќе излезени од употреба, заправо се среќаваат во ретки изрази во регионална употреба: *ним се коси* (гевгелискиот говор) „немој да се лутиш', *нуму лафи* (тиквешкиот говор) „немој да зборуваш". Примери за нив среќаваме во нашата народна поезија во состави со *немој*: *немој носи свилени ѕуници*. Меѓутоа тие се сфаќале веќе како императивни форми, како што може да се види во случаи кога можеле да добијат и надворешен знак на императивот (во *а*-група): *немој викај* (м. *немој вика*). Одделни форми на скратен инфинитив се употребувале кај нас во говорите и во почетокот на 19 в. Така во јазикот на Пејчиновиќ и Крчовски ја среќаваме интересната форма *казас*. Сп. *после ќеме казас* (во Житието на кнез Лазара од К. Пејчиновиќ). Ова е скратена форма од *казати*, која се преобразувала спрема инфинитивите на *-сти* (*спасти*, *порасти* и сл.). Отаде во неа крајното *с* (**казаст* > *казас*, како *радост* > *радос*). Вакво преобразување спрема глаголите на *-сти* е познато во некои случаи во црногорските говори (сп. *изист* во јазикот на Његоша и Марко Миљанов).

Случаите што ги приведовме претставуваат последни траги од инфинитивот во нашиот јазик. И овде станало така што развојот на наша почва да стигне најдалеку, зашто во другите балкански јазици, или барем во некои од нивните говори, и денеска во извесна мера имаме употреба на инфинитивот. Во грчкиот се среќава инфинитивот во жива употреба уште во понтиските дијалекти. Гегискиот дијалект на албанскиот јазик образува форма за инфинитив со партикулата *me* и глаголската именка, образувана од нечленуван партицип (*me fōl* зборува, *me hângër* јаде). Во романскиот се употребува скратена инфинитивна форма со партикулата *a* (*a mănca* јаде). Најблиску во овој поглед стои до нашиот јазик аромaнскиот, во кој старата форма на инфинитивот се употребува само во функција на глаголска именка.

**193.** Скратувањето на инфинитивот во македонскиот и бугарскиот јазик наоѓа своја паралела и во развојот на романскиот јазик. Во овој јазик полната инфинитивна форма на *-re* придобила значење на глаголска именка (*venire* „идење, доаѓање, пристигање"), додека во извесна ограничена употреба во функција на инфинитив се среќава уште скратена форма без наставката *-re*. Наспоредноста е толку упадлива што мора да се претполага многу тесен контакт меѓу споменатите јазици. Некои помислуваат на влијание од словенска страна врз романскиот.

Дејството, меѓутоа, било обострано и тоа се гледа од фактот што во нашиот јазик глаголската именка во ред случаи го заменила инфинитивот (сп. *не шреба седење, шреба рабошење*, в. § 201). Инфинитивите, употребувани некогаш во вакви и други контексти, се замениле со глаголски именки под романско влијание. Нешто повеќе од тоа, можело во извесни говори да се случи, полната инфинитивна форма на *-ши* да придобие значење на глаголска именка. Во бугарскиот таков случај имаме во некои североисточни говори, во кои и денеска се употребуваат состави како: *сайун за миши, вода за йиши.* Во македонскиот, се чини, така било порано во костурскиот говор, во кој се среќаваат во голем број вакви глаголски именки: *орашје, ранашје,*

*женеш̄је, врнуваш̄је* и сл. Тие форми се оперираат и на минатиот партицип, но тие можат да бидат видоизменети форми од инфинитивот, вклучени во системот на именската промена со наставката *-је*. Денеска форми на *-ш̄и* со значење на глаголска именка, се чини, не се среќаваат во Костурско (или само можеби не се забележани во дијалектолошките испитувања). Во материјалите од Долна Преспа собрани во почетокот на овој век од С. Томиќ среќаваме една таква форма: *имам евлаш̄и за ранаш̄и* („имам деца за ранење"). Тоа ќе биде трага од некогашното употребување на полната инфинитивна форма на *-ш̄и* (овде видоизменета спрема партиципот *ранаш̄)* со значење во кое денеска е нормална употребата на глаголска именка. Глаголската именка во нашиот современ јазик има жива употреба токму како *ӣлаӣолска* форма. Делум тоа произлегува од овој факт што во извесни контексти таа го наследила инфинитивот.

**Партиципи. 194.** Веќе споменавме дека и некои партиципни форми излегле од употреба и дека се развива во нашиот јазик една општа партиципна форма (глаголска придавка) врз основа на минатиот пасивен партицип.

Старословенскиот јазик познавал повеќе партиципни форми: активен и пасивен партицип на презентот; активен I и II и пасивен партицип на перфектот. Употребата на активните партиципи во сторословенските текстови е честа. Меѓутоа, тоа ќе биде својство на писмениот јазик, додека во народниот говор тие секако значително поретко се употребувале.

**195.** Активниот партицип на презентот завршувал во ном. едн. м. род на -ꙑ (кај глаголите од I и II група: несꙑ и сл.) и на -ѧ (кај глаголите од III и IV група: глаголѧ, молѧ и сл.). Во старословенскиот се забележува ширење на наставката -ѧ за сметка на -ꙑ. Споменициte откај 12 в. покужуваат форми како сѫи, живѫи, пасѫи (ѫ м. -ѧ во резултат на мешањето на носовките). Во промената на партиципите (како и кај сите придавки) се изразило влијанието на заменската промена: сѫщомоу, идѫщомоу, просѧщомоу, тлькѫщомоу (спрема томоу и сл.).

Активниот партиции на презентот рано се загубил во нашиот јазик. Тој заправо се свел на прилошка форма (глаголски прилог), која во нашите дијалекти денеска се јавува во извесни варијанти, сп. *викајќи*, *викајќим*, *викајќум*, *викаќе*, *викаешчем* и сл. Веќе во текстовите од 11—13 в. среќаваме примери на прилошка употреба на овој партицип, што сведочи за тоа дека тој рано почнува да излегува од употреба. Сп. Мар. и Зогр. ев. ѣко народоу дивити сѧ, видѧще нѣмъıѩ глаголѭштѧ; Син. еух. молитва цѣлоуѭште крьстъ; сп. од поновите текстови — Мак. ев. и се принесошѫ емоу ослабенъ жилами на одрѣ лежѫще; Вран. ап. слышахомь бо и глаголѧще: ꙗко ісоусъ назарѣнинь сь разоритъ мѣсто се. Како прилошка форма се обопштувала формата за номинатив од м. род во множината. Неа ја продолжуваат формите како *носеќе*, *ораеќе* и сл., познати во некои северни говори. Во однос на другите варијанти што се употребуваат во нашите дијалекти, бара посебно објаснение нивниот завршок. Имено, во *молејќи* (од постарото *молееќи)*, *молеешчем* имаме негово проширување со *е*. Во формите од *а*-група, како *викајќи* (од *викаеќи*) и сл. треба, од друга страна, да се објасни зошто се јавило *е* место очекуваното *а* како замена за ѫ (во -ѭште). Секако се работи за вкрстување на постарите форми *викајаќи: *молеќи*. Завршокот *-еќи* влегол и во *а*-основа *(викаеќи)*, а потоа како целост се пренесол и кај формите од *е*- и *и*-основа *(т̄ече-еќи*, *моле-еќи)*. Установувањето на *-и* во глаголскиот прилог не би барало некое посебно објаснение, зашто тоа е најраспространетата номинативна наставка во множината. Може да се мисли дека варијантите *викајќум*, *викаешчем* се опираат на дативот во множината; *викајќум* е добиено од *викајќим* со наслон на прилозите на *-ум* *(силум*, *назорум* и сл.).

**196.** Пасивниот партицип на презентот се изведувал со наставка -мъ. Сп. го овој пример од Мак. ев. во кој формата на партиципот не се согласува со именката што ја определува: бѣ же тоу стадо свинии: много: пасомы (в)ь горѣ. Остатоци од овој партицип се во нашиот народен јазик придавките *лаком*, *ūūтом*. Во литературниот јазик бројот на такви придавки е поголем: *недвижсим*, *неумолим* и др.

**197.** Минатиот активен партицип I исто така рано излегол од употреба. Во нашиот литературен јазик придавката *бивш* е единствен остаток од некогашната форма на тој партицип. Во ном. едн. м. род тој завршувал на -ъ кај глаголи со инфинитивна основа на консонант (нѣсъ и сл.), а на -въ кај глаголи со инфинитивна основа на вокал (знавъ, видѣвъ и сл.). Глаголите од типот молити отстапувале од второво со своите форми како моль и сл. Формите моливъ и сл. се јавуваат како понови образувања и се карактеристични за старословенските кирилски текстови. Македонските текстови и од подоцнежно време (12—13 в.) добро ги чуваат архаичните форми како моль. Во народниот јазик овој партицип бил веќе излезен од употреба, па по таков начин од него не можела да произлегува подбудата за подновување на формите во споменатиот случај.

Образување на една прилошка форма му претходело на дефинитивното губење на овој партицип. Сп. Мар. и Зогр. ев. повели ми древле шедъше погрети отца моего; Добр. ев. пришедшеи же ис҃ въ витаниѭ; Вран. ап. помаавше имь рѫкоѫ мльчати: и сказа имь; отьвѣщавши же петрь и рече.

Меѓутоа, изгледа дека кон 13 в. и самата прилошка употреба на овој партицип не била обична во народниот јазик. Тоа може да се заклучува од такви примери во текстовите, од кои се гледа дека препишувачите ги сфаќале неговите форми како синонимни со формите на аористот (имперфектот). Отаде меѓусебната замена на тие форми. Сп. во Вран. ап. и отьвѣща кажникь филипѹ и рече (во Шиш. ап. отвещаавь же каженикь филипови рече); отьвѣщавь ми гласъ второе сь небесе глаголѧ (Шиш. ап. отьвеща ми...). Споменатото сфаќање на формите од овој партицип се пројавува и во тоа што многу често, на пример во Вранешничкиот апостол, тие се одделуваат со сврзникот *и* од другите глаголски форми во реченицата, поставувајќи се во составен однос спрема нив. Сп. во тој текст: иже пришедь и видѣвь благодѣть божиѭ и възрадоуваса. Навистина, вакво поврзување на партиципите, во зависност и од грчкиот текст, може да се посочи во извесни случаи и во најстарите ракописи, но во некои текстови од 13 в. тоа се среќава многу

почесто и така се открива како посебно својство во врска со други примери што сведочат за губењето на минатиот активен партицип I во народниот јазик.

**198.** Минатиот активен партицип II (*л*-партиципот) се употребува во составот на глаголски конструкции *(сум викал, би викал)*. Во литературниот јазик имаме ретки случаи на атрибутска негова употреба: *усӣело ӣредавање*. Овој партицип се образувал со наставка -лъ од инфинитивната основа (неслъ, молилъ и сл.). Во еднината и денеска се разликуваат формите за трите рода: *молил, молила, молило*. Меѓутоа, во множината, како и кај сите придавки, разликата меѓу родовите се неутрализирала.

Во повеќето наши говори се јавува единствена множинска форма на *-ле: молиле* и сл. *(молили* и сл. само во некои источни говори). Први такви форми во текстовите потекнуваат од крајот на 12 — поч. на 13 в., не быхомь осѫждени быле (Охр. ап.); да сѧ бихѫ ѫзыци спасле (Бол. пс.); аште бысте слѣпи быле: бысте грѣха имѣлы (Мак. ев.). Наставката *-ле* не продолжува ниедна од старите множински наставки на овој партицип (м. р. -ли, ж. р. -лъı, ср. р. -ла). Таа е веројатно образувана со пренесување на *е* од проширената форма на личните заменки и од помошниот глагол (ни*е* см*е* бил*е*, ви*е* ст*е* бил*е* и сл.; сп. за ова и во врска со презентната наставка *-ме*, § 204).

Суштествената разлика во образувањето на *л*-партиципот меѓу стариот и современиот јазик се јавува во тоа што денеска, кај глаголите од *и*- и *е*-група, тој се изведува не само од некогашната инфинитивна (аористна) основа, ами и од основа што му соодветствува на имперфектот. Така имаме не само *молил* (стара форма, наспрема аористот *молив*), ами и *молел* (нова форма, наспрема имперфектот *молев*). Во овие форми се изразува видското значење на аористот и имперфектот (иако имаме и такви говори во кои тоа разграничување е расколебано). Како многу значајна последица од прирамнувањето на *л*-партиципот кон имперфектот се јавува образувањето на негови форми и спрема имперфектот од свршени глаголи *(дојдел, донесел* наспрема *дојдеше, донесеше)*. Имперфектни форми од свршени глаголи му се познати на старословенскиот јазик. Во него тие

се употребувале со повторливо значење. Друга важна позиција во која тие се јавуваат во нашиот јазик е нивната зависна употреба во условни реченици (*да дојдеше, ако дојдеше*). Потребата да се образуваат *л*-форми наспрема импефектот се јавува во врска со изградувањето на категоријата на прекажаноста во нашиот јазик (в. § 187). Имено, требало да се развијат соодветни форми што ќе го прекажуваат имперфектот во контекстите каде што тој се јавувал. Уште една карактеристична позиција во која тоа станувало се создала со развојот на глаголските конструкции со *ќе* (*ќе одеше, ќе дојдеше: ќе одел, ќе дојдел;* в. § 214).

**199.** Пасивниот партицип на перфектот се образувал во нашиот стар јазик со наставките **-тъ**, **-нъ**, **-енъ** од инфинитивната основа. Наставката **-тъ** била ограничена на неколку глаголи со едносложна основа: сп. **клѧтъ, -пѧтъ, битъ, пѣтъ**. Наставката **-нъ** се додавала на основа што завршувала врз вокал (освен *и*): **призъванъ, видѣнъ** и сл. Наставката **-енъ** идела на основа врз консонант и врз вокалот *и* (глаголи од типот **молити**): **несенъ, хвалєнъ** и сл. Кај глаголите од типот **молити** станувало јотување на крајниот консонант од основата: **рожденъ, кръштенъ** и сл. Денеска е ова отклонето, по аналогија на формите во кои јотувањето не станувало (а такви биле повеќето форми во овој тип): *роден, крстен, носен, молен, позлатен* и сл. Сп. во Мак. ев. **възлюбенъ** м. **възлюблєнъ, ослабенъ** м. **ослаблєнъ**; во други текстови откај 14 в.: **развратенъ** м. **развраштенъ, въпросенъ** м. **въпрошенъ, кръстенъ** м. **кръштенъ** и сл. Во нашата народна поезија се среќаваат ретки форми со јотување: *рођени, позлаќени.*

Се извршила и извесна прераспределба на наставките. Таа се состои во тоа што елементот *-т* се раширил во западното наречје кај сите глаголи со општ дел на *н: женет, ранет, кренат, минат* и сл. Во Мак. ев. се среќава случај на замена на наставката *-т* со *-ен:* **тожде же и разбоиника: пропненаа с нимь.** Формата **пропненаа** (м. **пропѧтаа**) е изведена според презентната основа.

Меѓутоа, најсуштествената промена кај овој партицип се состои во тоа што тој во нашиот современ јазик се образува не само од преодни и повратни, ами и од непре-

одни глаголи (сп. *носен, насмеан — умрен, йаднаш, засйан* итн). Со тоа оваа форма го губи своето обележје на пасивна глаголска придавка и се преобразува во општа партиципна форма (глаголска придавка, participe passé во романските и други јазици). Образувањето на една ваква општа партиципна форма му одговара на она што ги карактеризира во овој поглед балканските јазици и оди заедно со развојот на нови глаголски конструкции во нашиот јазик (*сум дојден, имам дојдено*). Контекстите во кои таа се употребува се различни, покривајќи го од една страна полето на употреба на придавките, а од друга страна изделувајќи ја неа како чисто име на глаголското дејство, каков што е случајот во конструкциите од типот *имам дојдено* (в. § 212).

**Глаголска именка. 200.** Употребата на глаголската именка е необично честа во македонскиот јазик. Таа се изведува во нашиот народен јазик само од несвршени глаголи и завршува на *-ње* (кое може да биде изменето во *-не, -јне*, в. § 84). Во литературниот јазик се усвоени извесен број такви именки од свршени глаголи и тие завршуваат на архаичната наставка *-ние* (*образование, решение* и сл.). Од оваа слика отстапуваат говорите во Костурско, во кои не е необично изведувањето на глаголски именки од свршени глаголи.

Во нашиот јазик глаголската именка ги чува во голема мера имено глаголските својства. Тоа можевме да го забележиме кога стана збор за контекстите во кои таа го заменила инфинитивот (в. § 193). Едно од синтаксичките својства на глаголот, зачувано и во однос на оваа форма, е нејзиното непосредно сврзување со директниот објект (*сафа за цриење вода, ќе има дигање возови во воздух* и сл.). Во литературниот јазик во овој случај се сепак сè пообични конструкциите со предлогот *на* (в. § 134).

**201.** Глаголскиот елемент во значењето на глаголската именка доаѓа до израз во искази кога таа се јавува еден вид замена на лична глаголска форма. Така глаголската именка заменува временски реченици во вакви случаи: *едно влегување, свика* (= штом влезе, свика); *тре, дај боже здравје, одење в град и назад нема да се вратам* (Цепенков). Вакви конструкции со глаголска именка се познати во ароманскиот и албанскиот јазик: аром. *ună intrare, akătsă*

*să (a)striga* едно влегување, почна да вика; алб. *(me) nji të shkumun, filluen punët e mira* (со) едно одење, почнаа добри работи (временски конструкции од типот *едно влезе*, кои секако им претходат на оние со глаголска именка, се познати и во грчкиот и турскиот; сп. грч. θὰ θυμώσῃ, μιὰ καὶ νοιώσῃ ќе се налути, едно [штом] ќе забележи; тур. *bir girdi, başladi aykırsın* едно влезе, почна да пее).

Влијанието на балканските јазици се забележува и во други случаи во врска со употребата на глаголската именка. Тие јазици даваат паралела за такви карактеристични контексти со неа како што се: *не сум за седење; мајстор е за правење и за јадење; за давање, дава; што е ова забавање; сака работење, не сака седење* и сл. Сп. грч. δὲν ἔχω καιρό γιὰ χάσιμο немам време за губење; аром. *nu escu ti šideri*; алб. тоскиски *s'jam për të ndejturë* не сум за седење; аром. *ti dari, da* алб. *për të dhanun, jep* за давање, дава.

Глаголските именки идат и во некои обрати со засилена експресивност (на пример, ако се искажува чудење од некоја работа или се подвлекува изобилноста на дејството). *бре, трчање! море, кревање! што стори носење!* Во вакви изрази се употребуваат именки и од повратни глаголи: *море, тепање се! што сторив возење се!*

Очевидно е од она што се изнесе овде и порано, во врска со инфинитивот, дека значително поголемото изразување на глаголските својства на оваа форма, отколку во другите словенски јазици, произлегува во нашиот јазик од усвојувањето на некои модели од балканските јазици. Нивното влијание било, како што видовме, силно изразено во системот на именските форми од глаголот во нашиот јазик.

## ПРОСТИТЕ ЛИЧНИ ФОРМИ

**Презент. 202.** Основата на презентот завршува во литературниот македонски јазик (како во некои говори во централна и северна Македонија) на три „карактеристични" вокала: *и, е, а* (сп. *носи, везе, вика*). Во ст. сл. јазик основата на презентот завршувала на *и, е* (несе-тъ, двигне-тъ, глаголе-тъ—моли-тъ). Во групата на атематските глаголи

што и инаку се одликувала со посебна промена, глаголот имѣти образувал (покрај правилното имѣѭ итн.) и форми со општ дел на *-а*: имамь, имаши, иматъ, имамъ, имате, имѫтъ.

Денеска бројната *а*-група се формирала како нова глаголска група. Изделувањето на основа со вокал *а* станало прво кај некои глаголски типови од III група, како што е типот подобати, оумирати и сл. Во сегашното време од овие глаголи се забележува асимилирање на *е* од основата од страна на претходниот вокал *а* уште во старословенските текстови. Најбројни примери за ова наоѓаме во Супрасалскиот зборник, обично во 3 л. едн.: подобаать, оумираатъ, бываатъ (м. подобаетъ и сл.). Се среќаваат спорадично и примери со извршена контракција на вокалите: прѣбывате. Сп. подоцна во Охридскиот апостол: быватъ. По овој начин се образувала сегашната основа на *а*. Примерот имаѫтъ (од Болонскиот псалтир) покажува дека и глаголот имамъ се вклучил во правилната промена по таа нова основа. Групата на *а*, освен веќе споменатите типови, ги вклучила во себе во повеќе наши дијалекти глаголите од типот коуповати (за дијалектните разлики во овој поглед в. § 183), а исто така и глаголите изведени со наставката *-са-*, пренесена со заемки од грчкиот јазик (*киниса* и сл.). Добр. ев, ни дава пример за адаптација на ваквите глаголи спрема типови од кои се развила *а*-група: власфимисаеши (Јов. X 36, Мар. ев. власфимлѣеши, Зогр. ев. власвимлѣеши). Во ново време се вклучуваат во оваа група глаголите на *-ира-* (*сѿудира* и сл.).

**203.** Во нашите дијалекти не е останата нетакната состојбата со три глаголски групи спрема презентната основа. Во повеќето дијалекти заправо се извршило извесно упростување во однос на глаголските групи. Во рамките на западното наречје, во некои централни (прилепскиот, битолскиот) и југозападни говори (охридско-преспанскиот) се разлага *е*-група. Повеќето глаголи од неа преминале во *и*-група (*кажиш*, *везиш*, *кажвиш*, *знаиш*, *веиш* и сл.), додека во *а*-група преминале само оние од типот *мие*, *чуе* (*мијаш*, *мија*, *чујаш*, *чуја*).

Појавата е за западното наречје (охридскиот говор) одразена во Четиријазичникот на Даниила (крајот на 18 в.) по следниот начин. Глаголите со општ дел на консонант

веќе биле приклучени кон *и*-група: *бидиш, бериш, земиш, донесиш* и др. Исто и глаголите со општ дел на вокалот *е*: *уѓреиш, веиш, веиш* и др. По *е*-група образувале сегашно време уште глаголите со општ дел на *и, у*: *биеш, шиеш, йиеме, измиеш, сйиеш, йокриеш, жниеш, надуени* и др. Во охридски текстови од втората половина на минатиот век се јавуваат веќе и форми како *йијаме*. Ваквите форми се забележани како единствени во првите описи на охридскиот градски говор во почетокот на овој век. Во описот на прилепскиот говор од Д. Мирчев (1904 г.) се даваат во прегледот на глаголските форми како нормални: *мијеш, мијеш, мијеме, мијеше*. Кај М. Цепенков покрај *да се изѓреиме, йеи*, се среќава *йијеш, йиеше, ошрујено* и сл. Денеска во прилепскиот градски говор ваквите форми се образуваат веќе по *а*-група: *мијаш, мија(ш), мијаме, мијаше*. Преминувањето на глаголите од типот *мие, чуе* во *а*-група во некои западномакедонски говори, како што можеше овде да се види, станало не така одамна.

Разлагањето на *е*-група не се должи на некаква редукција на *е* во *и*, ами е резултат од морфолошката аналогија. Оваа низа може да покаже веднаш какви сѐ излезни точки за едно такво дејство постојат во односот меѓу глаголите од *и*- и *е*-група: *мразам — везам, мразиш — везеш, мразаш — везаш, мрази — вези, мразев — везев, мразел — везел*. Еднаквото изведување на формите кај глаголите од овие две групи во ред случаи претставувало погодна основа за едно такво дејство што се вршело во споменатите говори во полза на *и*-група.

Во други наши дијалектни области станувало исто така упростување на глаголските групи спрема сегашната основа, само во поинаков правец. Во источните говори (штипскиот и др.) *е*-група се наложила над *и*-група: *носам — носеш — носе* (како *везам — везеш — везе*). Во тиквешкиот говор се извршило вкрстување на формите од *и*- и *е*-група, така што во 2 л. едн. тие имаат *и*, а во 3 л. едн. *е* во основата: *носам — носиш — носе, везам — везиш — везе*. Тоа е една компромисна состојба наспрема онаа што ја наоѓаме во говорите со кои тиквешкиот граничи — од една страна при-

лепскиот, од друга штипскиот. Во гевгелискиот говор ваквата комбинација на формите од различни презентни основи ги опфатила и глаголите од *а*-група: *беѓум* — *беѓиш* — *беѓе*, *сакум* — *сакиш* — *саке*.

За отклонувањето на консонантските алтернации во општиот дел на глаголите в. § 114, 3.

**204.** Личните наставки на сегашното време исто покажуваат и извесни промени наспрема состојбата во нашиот стар јазик и извесни дијалектни варијанти.

Како наставка за 1 л. едн. се јавува *-м* во сите наши дијалекти освен во крајните западни (Дебарско). Едни од говорите што ја познаваат наставката *-м* ја употребуваат само кај глаголите од *а*-група, додека во другите таа се обопштила кај глаголите од сите три групи (така е и во литературниот јазик: *носам*, *везам*, *викам*). Наставката *-м* е старата наставка -мь за ова лице кај атематските глаголи (ѥсмь, дамь, вѣмь). Од кај нив таа се распространила прво кај глаголите од *а*-група, а после во повеќе говори и кај двете други глаголски групи. Говорите во Дебарско, Охридско, Преспанско, Кичевско, Поречко имаат за 1 л. едн. *носа*, *веза*, *вика*. Во тие говори се загубило дури и *-м* кај помошниот глагол: *су* (м. *сум*). Говорите во северна Македонија (кумановскиот) имаат: *носу*, *везу*: *викам* (*-у* е замена за некогашната наставка -ѫ). Во долнополошкиот говор наставката *-м* се прибавува кон презентната основа со нејзиниот карактеристичен вокал: *носим*, *везем*, *викам* и сл.

Наставката -ши за 2 л. едн. се скратила во нашиот јазик како и во другите словенски јазици: *носиш*, *везеш*, *викаш* и сл.

Старата наставка за 3 л. едн. била -тъ (ст. сл.носитъ и сл.). Наставката *-ѓ* ја чуваат денеска само западните говори, но не сите. Во велешкиот таа е загубена, во прилепскиот и битолскиот се губи (имаме, почесто, *носи* одошто *носиѓ*, особено во градскиот говор). Таа се чува најдобро во говорите што ја немаат наставката *-м* во 1 л. едн. Во тие говори губењето на *-ѓ* во *а*-група би довело до незгодна омонимија меѓу формите за 1 и 3 л. едн. Отаде е јасно дека установувањето на наставката *-м* создало услов

за губење на *-ш̄* во 3 л., бидејќи во новиот однос како *викам — викаш — вика* последнава форма е доволно изразна и без секаква наставка. Се разбира, установувањето на *-м* не морало непосредно да го повлече по себе губењето на *-ш̄* (во градскиот охридски говор уште се чува добро таа наставка, иако е во 1 л. едн. установена наставката *-м*). Примери за губењето на наставката -тъ среќаваме веќе во старословенските текстови. Сп. во Зогр. ев. достои, подобаа, во Мар. ев. бѫдє и др. Во текстовите од охридскиот круг од 12—13 в. таквите примери се сосем ретки (во Охр. ап. само є, бѫдє, во Бол. пс. само є, нѣ, достой). Тоа се согласува со состојбата во охридскиот говор зачувана и до денеска. Во Струм. ап. од 13 в. таквите примери се доста чести: сьтвори, вьзидє, скончає, глаголє сѧ, поє, призовє, величи и др. Губењето на *-ш̄* во 3 л. едн. е еден од оние случаи кога припадноста кон морфема што станува излишна, или изразна и без даден глас, ја ослабува позицијата на тој глас. Таков случај имаме и при губењето на *ш̄* во членската форма *-о(ш̄)* (в. § 169). Се забележува дека во нашите дијалекти постои извесна наспоредност меѓу овие две појави.

Старата наставка за 1 л. мн. била -мъ. Во санди таа се јавува во ст. сл. и во варијанта -мы: вѣмы (Зогр. ев.). Во нашиот современ јазик таа има облик *-ме* (поинаку во северните говори, каде што обликот *-мо* се установил под влијание на српските говори). Наставката *-ме* се среќава првпат во охридските текстови од 12—13 в. Во Охридскиот апостол имаме: єсмє (повеќе пати), имамє (повеќе пати), дамє, ıамє, вѣроуємє; во Болонскиот псалтир: єсмє, вѣмє, исповѣмє сѧ, имамє (така и во аористната форма: бъıхомє). Се забележува дека скоро сите овие случаи претставуваат форми од групата на атематските глаголи. Кај тие глаголи, по губењето на крајните ерови, совпаднале формите за 1 л. едн. и мн. (дамь: дамъ). Со наставката *-ме* се отклонила таа омонимија, па не е чудно што ја наоѓаме првпат имено во такви случаи. Наставката *-ме* се образувала со проширување на *-м(ъ)*, веројатно со наслон на 2 л. мн. *(-ш̄е)* и на проширената форма од личната заменка за 1 л. мн. *(ние)*. Дека формата на личните заменки можела да влијае врз глаголските форми, можеме да видиме во дијалектните форми од помошниот глагол: *(ние) сне*, *(вие) све*, како и

во 1 л. аор. импф. мн. *(ние) дојдовне* (м. *дојдовме*). Имено *н* и *в* во овие случаи се пренесле од заменките во соодветните глаголски форми.

Наставката за 2 л. мн. *-ше* останала неизменета.

Во 3. л. мн. се извршила прераспределба на старите наставки -ѫтъ, -ѧтъ во нашите говори. Првата од тие наставки идела кај глаголите од првите три групи по Лескиновата поделба (ст. сл. несѫтъ, двигнѫтъ, знаѭтъ); втората кај глаголите од IV и кај некои од V група (атематските): молѧтъ, вѣдѧтъ. Во претежниот дел од нашите говори се обопштила наставката *-аш* (од -ѫтъ) кај сите глаголи: *везаш, носаш, вика(а)ш*. Примери за такво обопштување ни дава Добр. ев. од почетокот на 12 век: коупѫть, послоужѫть, сътворѫть. Во говорите на нашето западно пограничје (дебарскиот, охридскиот и др.) се обопштила наставката *-еш* (од -ѧтъ): *везеш, носеш, викаеш*. Во некои северни говори во *и-* и *е*-група влегол вокалот од основата во 3 л. мн.: *везев, носив: викав* (од постарото *везеу, носиу* и сл.; кратовскиот говор познава и: *везеш)*. Во галичкиот говор, во кој инаку имаме наставка *-еш*, кај глаголите од *и*-група влегол и во ова лице вокалот од основата: *носиш* и сл., со што се добиле исти форми како во 3 л. едн. Во охридскиот говор формите како *викаеш* се преиначиле со асимилација на вокалите во *викееш, викēш*. Вака преобразуваните форми ги повлекле по себе и формите од *и-* и *е*-група: *молееш (молēш), везееш (везēш)*. Сп. вакво проширување кај глаголскиот прилог (§ 195). Како што покажува Четиријазичникот на Даниила, во охридскиот градски говор при крајот на 18 в. постоела уште конкуренција меѓу формите на *-аш* и *-еш*. Во тој текст наоѓаме напоредно *гледааш* (и спрема тоа *чинааш, купааш)* и *гледаеш* (и спрема тоа *чинаеш, јадаеш)*. Во текот на 19 в. формите на *-еш* во тој говор надвладале, а се извршила и споменатата асимилација на вокалите. Сигурно приливот на население од западните краишта во градот го спомогнало тој развој.

Губење на *ш* во наставката имаме во некои наши говори и во 3 л. мн. Во северните говори тоа е особеност што се врзува со истата особеност во српските дијалекти. Долнополошкиот говор ја познава како појава што уште

не е обопштена (*носа*, но и *носат̄*). Таква е ситуацијата и во прилепскиот говор, во кој формите без *т̄* стануваат сè пообични. Оваа форма без *т̄* во 3 л. мн. ја познаваат и говорите во Костурско, како и говорот на Бобошчица (Корчанско): *носе*, *моле*, *вике*.

**205.** Во врска со формите за сегашно време од помошниот глагол треба да се направат следниве забелешки. Формата за 1 л. едн. *сум* иде од ѥсмь: првиот слог се загубил, откако во крајната консонантска група се развил вторичен вокал (в. § 45). Дијалектни варијанти се *сом*, *сăм*, *сам*, *су*, *се* (за говорот на Бобошчица в. подолу). Старата форма се скратила и во 2 л. едн.: ѥси > *си*. Во 3 л. едн. архаичната форма *ест̄и* (ст. сл. ѥстъ) се чува уште во Дебарско и Костурско. Во некои западни говори е позната форма *(ј)ет̄*. Во најголемиот дел од нашите говори е обична формата без *т̄*: *(ј)е* (така и во литературниот јазик). Множинските форми за 1 л. *сме* (ст. сл. ѥсмъ) и за 2 л. *ст̄е* (ст. сл. ѥсте) го покажуваат споменатото скратување на првиот слог. Варијантите *сне*, *све* во некои западни говори, како што веќе видовме, се добиле со вкрстување со личните заменки *ние*, *вие*. Ст. сл. за 3 л. мн. ја имал формата сѫтъ. Таа се продолжува во денешното *са*, кое е редовно во источните и северните говори (познато е и *сат̄* во некои полошки говори). Западномакедонското *сет̄*, *се* (последново примено и во литературниот јазик) претставува форма преобразувана од *са(т̄)* со наслон на 3 л. едн. *је(т̄)*, а веројатно и на формите *сме*, *ст̄е* (отаде можело да се пренесе *е* и во 3 л. мн.). Во говорот на Бобошчица имаме две серии на форми за презентот од помошниот глагол — долги и кратки, кои се еквивалентни во употребата: 1. *еса*, *еси*, *ест̄и* *(еје)*, *есме*, *ест̄е*, *есе*; 2. *сʲä*, *си*, *е*, *смʲä*, *ст̄ʲä*, *се* *(сʲä)*.

На времето кога се јавувале веќе скратени форми од помошниот глагол укажуваат примерите од охридските текстови во § 204. Сп. уште од Мак. ев. и мнѣ ж си даль.

Посебност претставува и 1 л. едн. од глаголот *нејќе*: *нејќум* (*нејќу* во некои говори) покрај *нејќам*. Може да се работи за наслон на *(не) сум* или, уште, за влијание од српските говори, заедно со установувањето на изговорот со *ќ* во овој глагол.

**Императив. 206.** Заповедниот начин во нашиот современ јазик има форми само за 2 л. едн. и мн. Формите за 3 л. едн. и 1 л. мн., што ги имал нашиот стар јазик, излегле од употреба и се замениле со описни конструкции (*да оди, нека оди, да одиме* и сл.; описно се изразува заповед и во 3 л. мн.: *да одаш, нека одаш*). Остаток од 3 л. едн. имаме во изразите: *помозибог* (поздрав), *спасибог* (употребувано како именка само во овој состав: *нема спасибог*). И двата израза се чувствуваат денеска како архаизми.

Кај глаголите од *а*-група, како и кај глаголите со општ дел на вокал во двете други групи (*знае, стои* и сл.) наставките се јавуваат како *-ј* (2 л. едн.) и *-јте* (2 л. мн.): *викај, знај, стој — викајте, знајте, стојте.* Во овие форми *ј* се добило од *и* во позиција зад вокал. Кај другите глаголи во еднината имаме наставка *-и: носи, кажи* и сл. Во 2. л. мн. кај нив се јавува разлика во дијалектите со тоа што во едни се обопштила наставката *-ите*, а во други *-ете (носите, кажите: носете, кажете).*

Наставката *-ите* во ст. сл. била особеност на глаголите од III и IV група (глаголите, молите и сл.), додека другата наставка, со постариот облик -ѣте, идела кај глаголите од I и II група (идѣте, двигнѣте и сл.). Стремежот да се обопшти една од овие две наставки се пројавил уште во ст. сл. Така во Зографското евангелие срекаваме -ѣте кај глаголи од III група: глаголѣте, покажѣте (и во 1 л. мн. оубиѣмъ). Сп. и во приписките во Битолскиот триод (12 в.): простѣте.

Наставката *-ете* се обопштила во повеќето централни говори (отаде е усвоена и во литературниот јазик). Една особеност на нашиот современ јазик е што негираната форма на императивот е обична само од несвршени глаголи (*донеси — не носете, дај — не давајте*). Навистина, можно е да се употреби негирана форма и од свршен глагол, но само во вакви конструкции со кои се изразува застрашување: *ајде не донеси, па ќе видиш!* Споменатиот однос во негираната заповед го забележуваме во еден текст од 14 в., Тројанската прича: дадите — не даваите, присѧди — не присѫждаите.

**Аорист. Имперфект. 207.** Во ст. сл. јазик имало три аористни типа: асигматски, сигматски I (стар) и сигматски II (нов). Сп. рєкъ — рѣхъ — рєкохъ. Новиот сигматски аорист се добил, кај глаголите со инфинитивна основа врз консонант, во резултат на вкрстување на формите од асигматскиот и сигматскиот I аорист. Кај тие глаголи тој почнал рано да ги изместува формите од асигматскиот и сигматскиот I аорист, така што се установил кај нив како единствен аористен тип во нашиот јазик (*рекох* > *реков*, *донесох* > *донесов* и сл.). Кај глаголите со инфинитивна основа на вокал останал аористот на *-х* (некогашниот стар сигматски аорист: *йознах* > *йознав*, *йомолих* > *йомолив* и сл.).

Во македонските текстови од 12—14 в. се среќаваат уште, и во доста голем број, форми од асигматскиот и сигматскиот I аорист. Сп. во Болонскиот псалтир: въздвигъ, привѣгѫ, падѫ; навѣсѧ, рѣшѧ и др. Но ова е само архаизирачка особеност на македонските текстови, а не веќе и својство на народниот јизик. Состојбата во народниот јазик ја прикажуваат образувањата како оукрадохъ, привѣгохъ и др., какви што среќаваме во истиот тој ракопис.

**208.** Имперфектот во ст. сл. јазик се изведувал со наставка -ахъ итн. од глаголи со инфинитивна основа на вокал (освен на *и*): знаахъ, глаголаашє и сл. — и со наставка -ѣахъ итн. од глаголи со инфинитивна основа на консонант и на *и*: нєсѣахъ, молѣахъ и сл. Во резултат на асимилација и контракција на вокалите во непосреден допир (в. § 20) веќе во ст. сл. се добивале форми како знахъ, молѣхъ и сл., кои потоа станале нормални во народниот јазик.

Споменатата контракција на вокалите довела до омонимија на некои форми во аор. и импф. во извесни глаголски типови (зъвати, глаголати, даровати, оумѣти, мьнѣти и сл.). Во одделни случаи таа се одбегнувала по тој начин што се образувале имперфектни форми спрема основата на презентот: зовѣахъ м. зъваахъ, радоуѥахъ м. радоваахъ и сл. Сп. ги за тоа примерите од Добр. ев.: пишѣшє, зовѣшє, нє трѣбоуѣшє. Истиот текст ни предлага примери за отклонување на резултатите од старото јотување во имперфектните форми: нє ходѣшє, чоудѣхѫ сѧ, вьлазѣашє.

**209.** Омонимијата на извесни форми од аор. и импф. кај споменатите глаголски типови го потстакнала, меѓутоа, еден друг процес — изедначувањето на наставките кај овие две времиња. Во нашиот современ јазик, освен во 2 л. и 3 л. едн., имаме еднакви наставки за имперфектот и аористот (за северните говори в. подолу): *молев — замолив, молевме — замоливме, молевте — замоливте, моле(х)а — замоли(х)а.* Во старословенските текстови се забележуваат случаи со замена на имперфектните наставки -шете (2 л. мн. и 3 л. дв.), -шета (2 л. дв.) со соодветните аористни наставки -сте, ста. Во поновите текстови се забележува тој процес на изедначување и во други случаи. Во Болонскиот псалтир (поч. 13 в.) има повеќе примери во кои 3 л. мн. од аористот се јавува со наставка -хѫ пренесена од имперфектот. Сп. во Одломката на октоих од истото тоа време прижхѫ (покрај прижшѫ).

Во однос на одделните лични наставки треба да се забележи ова. Во 1 л. едн. наставката *-х* во повеќе говори преминала во *-в*, *-ф* или се загубила така што претходниот вокал се удолжил: *бех* > *бев, беф, бē* (в. § 107). Во некои говори (тиквешкиот и др.) се пројавува во ново време стремеж да се издели 1 л. едн. на имперфектот од тоа на аористот со пренесување на наставката *-ше* од другите две лица во еднината: *ја беше, одеше — ти (он) беше, одеше.*

Во 1 л. мн. старата наставка била -хомъ. Денешната наставка *-хме* (или добиеното од него *-вме, -фме)* ни се претставува со метатеза на гласовите, извршена секако со наслон на наставката *-ме* во 1 л. мн. на презентот *(имаме: имахме)*. Примери со извршена метатеза, во облик -хмъı (сп. -мъı во презентот, § 204), срекаваме во Добрејшовото евангелие: работахмъı, доидохмъı). Во северните говори што имаат *-мо* во 1 л. мн. од презентот оваа наставка се јавува како *-хмо* или *-смо* (во последниов случај *с* е пренесено од наставката *-сте* за 2 л. мн.: *дојдосмо* спрема *дојдосте)*. За губењето на *х* во *бēме* и за формите како *одеевме* в. § 107. Во говорот на с. Герман (Долна Преспа) имаме *бемеф, одемеф* со тоа што е *ф* земено како знак за минатото време спрема еднинските форми *беф, одеф* и сл.

Старата наставка за 2 л. мн. била *-сте* (таа ја изместила имперфектната наставка *-шете*, в. погоре). Во тој облик таа е останата во северните говори. Во другите наши говори влегло и овде *х* од другите лица (*дојдохте* > *дојдовте* и сл.). Пример за наставката *-хте* наоѓаме во Добрејшовото евангелие: посѣтихте.

Во 3. мн. северните говори (кумановскиот и др.) ја чуваат уште аористната наставка *-ше*. Меѓутоа, таа и во нив не се јавува како единствена, ами ја имаме покрај неа во аористот и наставката *-ва*, континуант на имперфектната наставка -хѫ. Во кумановскиот говор се јавува и наставката *-сва*, преобразување на *-ва* со наслон на другите лица во множината (*дојдосмо, дојдосте* — *дојдосва*, покрај *дојдова, дојдоше*). Во оние западни говори (но не во сите), во кои во 3 л. мн. на презентот се обопштила наставката *-ет*, во аор.-импф. се јавува наставката *-е* (*дојдое*, *видое*, *имае* и сл.). Постариот облик на таа наставка бил -хѧ, како што ни сведочат и некои средновековни текстови. Наставката *-хе* е засведочена за костурскиот говор во 16 в. (сп. во речничето на костурскиот говор од тоа време издадено од Ч. Ѓанели и А. Вајан: *nóštha mi te ukradóhe, dénja mi te prodadóhe)* Во случајов се работи за старо вкрстување на аористната наставка -шѧ со имперфектната наставка -хѫ, во процесот на изедначувањето на наставките за двете времиња. Навлегувањето на *х* и во првобитната аористна наставка било олеснето со тоа што тој глас учествувал во повеќе морфеми за минатото време. Во најголемиот дел од нашите дијалекти се установила во 3 л. мн. за двете времиња имперфектната наставка -хѫ. Таа се јавува денеска како *-ха* во говорите во кои *х* уште се чува, а како *-а* во кои тоа се загубило: *дојдоха* — *дојдоа*, *имаха* — *имаа*. Ја споменавме веќе нејзината варијанта *-ва* во северните говори: *дојдова*, *имава* (така и во скопскиот говор). Како уште една разновидност се јавува во некои централни говори *-ја*: *дојдоја*, *имаја*. Излезна точка за ваквиот развој дале формите како *стори(ј)а* во кои *ј* се образува факултативно во групата *иа*. Бидејќи во некои од тие говори се губи *-т* во 3 л. мн. од презентот, наставката *-ја* придоне-

сува за изделување на сегашната и минатата форма за тоа лице кај глаголите од *а*-група: сег. *имаа (имā)*: мин. *имаја.*

**210.** Во однос на изведувањето на аористот и имперфектот од свршени и несвршени глаголи треба да се забележи следното. Во источните говори аористот од несвршени глаголи е сосем нормално изведување. Како знак што го карактеризира се јавува акцентот што ја отклонува можноста за омонимија со некои форми на презентот (сп. *вӣка — вика́)*. Во западното наречје, каде што ваквата улога на акцентот не е можна, аористни форми од несвршени глаголи се употребуваат многу поретко, и тоа во некои определени контексти, особено при редуплицирање *(оде, оде и дојде во еден ї̄рад)*. Имперфектни форми од свршени глаголи се сосема обични образувања во нашиот современ јазик, бидејќи се развиле со создавањето на некои нови конструкции, како *ќе дојдеше, да дојдеше.*

## ГЛАГОЛСКИ КОНСТРУКЦИИ

**Конструкции со сум. 211.** 1. **сум + л-партицип.** Тоа е старнот словенски перфект, зачуван во нашиот јазик. Како што видовме веќе, една важна служба презел тој, установувајќи се како форма за прекажување (в. § 187). Покрај тоа, перфектот се употребува и како форма за соопштување на засведочени дејства што не се сврзуваат со еден определен момент или временски отсек во минатото. Најчесто тој има резултативно значење. Тој е загубен само во говорот на Бобошчица и во некои говори во Костурско, каде што е заменет од страна на глаголските конструкции како *имам дојдено, сум дојден* (в. § 212).

Во однос на формата на *л*-партиципот, што влегува во оваа конструкција, нужните забелешки ги дадовме порано (в. § 198). Исто така стана веќе збор и за формите за сегашно време од помошниот глагол (в. § 205). Најважна промена во формата на перфектот е губењето на помошниот глагол во 3 л. едн. и мн. Така имаме: *сум викал, си викал, викал — сме викале, сте викале, викале.* Во 3 л. така самата партиципна форма станува изразител на перфектот.

Тоа означува полно поглаголување на тој партицип во македонскиот јазик. Губењето на помошниот глагол во 3 л. е наполно извршена промена во западното наречје. Во другите наши говори имаме исто така 3 л. без помошниот глагол, но сè уште се слушаат и форми со него: *е викал — са викале*. Во тиквешкиот говор ни е претставен еден преоден степен кон полното губење на пом. глагол во 3 л. Имено, се јавуваат форми во кои се елиминира разликата во бројот кај пом. глагол во ова лице: *он е викал — они е викале*. Вакво израмнување веројатно станувало и во западните говори пред да се загуби наполно пом. глагол во 3 л. во нив (сп. подолу нешто аналогно кај плусквамперфектот).

2. **бев + л-партицип.** Во врска со предминатото време (плусквамперфектот) следува да се забележи дека во народниот јазик се отстапува често од неговиот временски однос спрема перфектот. Така, во јазикот на Цепенков, често срекаваме примери, со ова време да се предаваат дејства не што му претходат на некое друго минато дејство, ами што следат по него: *Едно ѓо видоа ѿие момчеѿо, и беа рекле: „ха, еве едно момче...“; Коѓа ѓо удриле беѓоѿ ѿреку двеѿе очи... обеѿе очи беа му оѿскокнале од ѓлааѿа.* Треба да се истакне навлегувањето на формата за 3 л. едн. од помошниот глагол и во 3 л. мн. Појавата е позната во западното наречје. *ѿој беше дошол — ѿие беше дошле* (покрај: *ѿие беа дошле)*. Заправо формите како *беше дошле* не се чувствуваат како форми за предминато време, ами како една стилска разновидност на перфектот. Тие се сфаќаат како форми за прекажување. Помошниот глагол во ваквите случаи може да дојде и во инверзија: *дошле беше*. Обратното дејство од 3 л. мн. врз 3 л. едн. сторило што формите како *беше дошол* (и поготово: *дошол беше)* да се сфаќаат исто и како форми за прекажување.

3. **би + л-партицип.** Кондиционалот со *би* денеска доста ретко се употребува во народниот јазик. Почесто идат место него глаголските конструкции со *ќе*. Во литературниот јазик, меѓутоа, тој е честа појава. Контактот со другите јужнословенски литературни јазици изиграл важна улога во однос на повторното сoживување на неговата употреба. Во ст. сл. имало две конструкции иа кондицио-

налот. Помошниот глагол се јавувал 1. со формите за аорист (*быхъ* итн.) и 2. со посебни форми во составот на оваа конструкција (*бимь, би* итн.). Во нашиот современ јазик сите тие форми на пом. глагол се заменети со една единствена неменлива форма *би*. По таков начин ова е една конструкција, и единствена, во која се елиминирани морфолошките показатели на категоријата на лицето. На лицето треба посебно да се укаже со заменка или на друг начин во контекстот (*јас би дошол, ти би дошол, тој би дошол — ние би дошле, вие би дошле, тие би дошле*). Формата *би*, инаку, се среќава во аористно значење само во некои веќе архаични изрази: *не би час, би свадба доби*.

4. **сум + н/т-партицип.** Тоа е нова конструкција во нашиот јазик. Типот *сум дојден*, со резултативно значење, е карактеристичен за западното наречје и за говорите во Леринско и Костурско, од каде што во ново време се распространува на исток. Во оваа конструкција влегуваат непреодни (со преодните таа има пасивно значење: *сум носен, сум виден*), често и повратни глаголи: *сум вратен, (сум се вратил), сум најаден (сум се најал)* и сл. Меѓутоа, има и одделни случаи кога како непреодни се употребуваат во составот на оваа конструкција и некои инаку преодни глаголи. Така сосем е обично во западното наречје: *сум јаден*. Можноста да се дојде до ваква употреба се открива во контексти во кои влегуваат непреодни или повратни глаголи со слично значење (сп. *сум вечеран, сум ручан, сум најаден*). Во југозападните говори, во кои оваа глаголска конструкција е особено честа во употребата, се образувал *н*-партицип и од помошниот глагол: *сум биден, сум бидена — сме бидени* итн. Оваа конструкција им е позната на несловенските балкански јазици. Сп. во грчкиот: εἶμαι φτάσμενος, во ароманскиот: *esku vinit*[u]. Под нивно влијание таа се јавила и во западното наречје. Пред сѐ, овде треба да се мисли на влијанието од ароманскиот, бидејќи контактот со влашкото население во југозападна Македонија бил посебно силен.

**Конструкции со има. 212.** Тоа се исто така конструкции својствени за западните и југозападните говори (Леринско, Костурско, Корчанско). Надвор од западната област тие се нотирани во Солунско (во говорот на селата Сухо и Висока; ги познаваат и некои тракиски бугарски говори). Од западните говори тие постепено се шират во ново време и во источните. Овие конструкции се развиени во цела парадигма: *имам земено, имав земено, ќе имам земено* итн. Категоријата на прекажување се изразува со перфектот и идното прекажано време од *има: сум имал земено — ќе сум имал земено.* Потребата да се искаже оваа категорија, од суштествено значење за нашиот глаголски систем, наложила што и во составот на оваа парадигма да најде свое место помошниот глагол *сум*, којшто инаку се ограничува во својата употреба во составот на перфектот со појавата на овие нови конструкции. Во југозападните говори, во кои овие конструкции се најчести, се слушаат и форми *имам бидено, имам имано.* Во централните говори тие не се обични. И конструкциите со *има* се резултат на влијанието на балканските јазици, посебно силно изразено, како што веќе имавме случај да истакнеме, во западната област. Балканските јазици познаваат такви конструкции. Сп. во грчкиот: ἔχω ιδωμένο, во албанскиот: *kam parë, kam ardhur*, во ароманскиот: *am vidzută, am vinită.* И во овој случај веројатно претежно било влијанието на ароманскиот, иако и можноста за влијание од грчкиот и албанскиот во одделни говори не треба да се исклучи.

Во конструкциите со *има* сите граматички значења ги изразува помошниот глагол, додека партиципот иде со формата за среден род, која само го именува глаголското дејство (во соодветните аромански конструкции партиципот иде со формата за женски род).

Конструкциите од типот *имам дојдено*, како и оние од типот *сум дојден*, се развиле во поново време во нашиот јазик. Немаме точни податоци кога тие почнале да се употребуваат, меѓутоа фактот што не се распространети на целата наша јазична територија говори во полза на тоа дека тие не се толку стара појава. Нивното навлегување било олеснето со тоа што во нашиот јазик биле обични некои контексти во кои *има* се комбинирало со партиципот

согласуван по род и број со именката на која се однесува. Сп. *во шој їроб имало некој дервиш закойан; ја имам завршена шаа рабоша.* Во белешка во ракопис од ман. Крнино (Кичевско) од 1706 г.: **Кои кетъ мислитъ да го ѹкрадетъ имамъ гѡ афоресанъ и проклетъ и завезанъ до страшенъ сѹтъ.** Ваквите состави послужиле како преодни кон создавањето на конструкциии со *има* и несогласувана партиципна форма во среден род.

**Конструкции со ќе. 213.** Со партикулата *ќе* се образува во нашиот современ јазик идно, минато идно и идно прекажано време (*ќе носи — ќе носеше — ќе носел* и сл.). Тоа е, значи, еден развиен систем од форми што имаат и еднакви основни значења. Покрај значењето на идност, тие често се употребуваат со повторливо значење (в. § 189), а во условни реченици ја ограничуваат употребата на стариот кондиционал (в. § 211,3).

Партикулата *ќе* е остатокот од 3 л. едн. сег. време од помошниот глагол **хътѣти**, што порано образувал футур во составот со инфинитивот. Сп. во Стан. пр. (1330): **пророчествовав же много о христѣ. ꙗко хощеть ѿ дѣвы родити се;** така и во Тројанската прича (14 в.): **хощетъ почити мои вратъ; хощетъ погорѣти.** Во скратената форма за 3 л. *шшеш* се извршила замена на групата *шш* со *ќ* (в. § 101). Во белешка во ракопис од Кичевско, од 1706 г., наоѓаме: **кои кетъ мислитъ, кои кетъ искатъ.** Обликот *ќе* се добил од *ќеш* со губење на наставката *-ш* (в. § 204). Во тој облик ја среќаваме таа партикула во запис на минеј од манастирот Полошко (Мариово) од 1716 г.: **кои ће запре таꙗ книга; кога ће дои некои калѹѓерь.** Во говорите што го загубиле *-ш* во 3 л. едн. обликот *ќе* се јавил секако значително порано.

Партикулата во составот на футурот го нема во сите наши дијалекти обликот *ќе*. Во галичкиот говор таа се јавува како *ќа*: *ќа земеш, ќа видиме* и сл. Ова се добило со контаминација на *ќе* и *да* во поранешната футурска конструкција: *ќе да земеш* и сл. Во говорот на Бобошчица се контаминирал постариот облик *шше* со *да* па се добила партикулата *жа* (*шше да>ш'да>жда>жа: жа ода, жа зема*). Во некои говори во југоисточна Македонија оваа партикула гласи *за*. Не е исклучено овде да повлијал изговорот на футурската

партикула од грчкиот јазик θα̉, бидејќи образувањето на футурот и инаку се согласува во двата јазика.

**214.** Употребата на **хътѣти** (**хотѣти**) како помошен глагол за образување на футурот е една особеност што јужнословенските јазици (бугарскиот, македонскиот и српскохрватскиот) ја примиле од несловенските балкански јазици. Во грчкиот, албанскиот и романскиот, глагол што му соодветствува на словенското **хътѣти** служи за образување на футурот. Старословенскиот јазик перифрастичкиот футур (од несвршени глаголи, бидејќи кај свршените идност изразувале формите за сегашно време) го образувал со други помошни глаголи: **имѣти**, **начѧти**, **въчѧти**. Тој ги познава и конструкциите со **хътѣти**, во кои, меѓутоа, се чувствувало уште желбено значење.

Влијанието на балканските јазици не се ограничило само на овој избор на **хътѣти** како помошен глагол за образување на футурот. Тоа се изразило и во развојот на една нова конструкција со тој глагол за т. н. футур во минатото. Сп. мак. *ќе дојдеше*, буг. *щеше да дойде*, српхрв. (во црногорските говори) *ћаше доћи* и сл. Оваа конструкција е пренесена од балканските јазици. Сп. грч. θα̉ ἔδενα ќе врзев; аром. *va-s măcam* ќе (да) јадев; алб. *do të këndojsha* ќе (да) пеев. За неа наоѓаме потврда доста рано во текстовите: **хотѣ во оумрѣти** Добр. ев. (на ова место Јов. XVI 11, Мар. и Зогр. ев. имаат: **бѣ во оумираѩ**; **егда же хотѣше родити сѧ: бысть велие знамение** Стан. пр. Овие примери, заедно со порано приведените, сведочат за старината на футурските конструкции со **хътѣти**.

Во бугарскиот и македонскиот натаму се развило, поради потребата да се изрази категоријата на прекажаноста, идно прекажано време, со кое се прекажуваат како идни така и минато-идни дејства. Сп. буг. *щял да дойде*, мак. *ќе дојдел*.

**215.** Како што рековме веќе, во постаро време футурот претставувал состав од презентна форма на **хътѣти** и од инфинитивот на дадениот глагол. Бидејќи инфинитивот се заменувал со *да*-реченици (в. § 191), таа замена, иако нешто подоцна, се јавила и во составот на футурот. Форми на футурот како *ќе да оди*, *ќе да види* и сл. се уште доста

чести во јазикот на Јоаким Крчовски и Кирил Пејчиновиќ, а се живи и денеска во некои говори (поречко-кичевскиот). Сврзникот *да* се елиминирал во тие состави, бидејќи не вршел никаква суштествена разликувачка служба. Во обликите *ќа*, *жа*, *за*, како што видовме, тој се слеал во една морфема со претходното *ќе*, *ште*. Не е потребно да замислуваме дека конструкциите со *да* претставувале единствено можна комбинација по губењето на инфинитивот. Кај глаголите од *а-* и *и-* група скратениот инфинитив совпаднал со 3 л. едн. на презентот. Еден состав како приведениот погоре **кетъ мислитъ** може така да ја продолжува и старата конструкција со инфинитив којшто се преосмислувал во форма на презентот. Ваквите случаи можеле потоа да го спомогнат установувањето на футурска конструкција без сврзникот *да* во нашиот јазик.

Минатото идно време се образувало порано и во нашиот јазик онака како што се образува денеска во бугарскиот и во некои црногорски говори. Заправо тој постар облик на оваа конструкција го среќаваме сè уште и во некои наши дијалекти. Сп. во велешкиот: *ќеше да дојде* или, во побрзиот говор, *ќежда дојде*. Понатамошен чекор во развојот на оваа конструкција бил направен со пренесување на личната наставка од помошниот глагол и врз глаголот што се менува: *ќеше (да) дојдеше* (сврзникот *да* на овој стадиј, што е исто така застапен во нашите дијалекти, често се елиминира). Најпосле се отклонува, како излишна, личната наставка во помошниот глагол и се доаѓа до конструкцијата *ќе дојдеше*. Исти ваков развој поминала и конструкцијата за идно прекажано време: *ќел да дојде* > *ќел (да) дојдел* > *ќе дојдел*. Со тоа се постигнала и полна симетрија со футурот, во кој исто така се установила партикулата *ќе* само како морфолошки знак за идноста, додека другите категории се изразуваат со формите на глаголот што се менува. Така имаме во трите случаја паралелни низи: *ќе дојдам* — *ќе дојде* — *ќе дојдеме* итн.: *ќе дојдев* — *ќе дојдеше* — *ќе дојдевме*: *ќе сум дојдел* — *ќе дојдел* — *ќе сме дојделе*.

## ОПШТ ПОГЛЕД

### ПРОДУКТИВНИ НАЧИНИ НА ЗБОРООБРАЗУВАЊЕ

**216.** Во однос на промените во речникот три основни прашања се поставуваат на преден план: 1. до колку се зачувани старите модели за изведување на зборови; 2. до колку се изградиле некои нови начини на зборообразување; 3. каков обем имало заемањето на зборови и фразеолошки изрази од туѓите јазици. Кога станува збор за заемањето, се мисли притоа не само на непосредните заемки, ами и на таканаречените калки, т. е. зборови и изрази „преведени" од некој друг јазик, образувани со пренесување на онаа внатрешна форма што тие ја имаат во некој друг јазик.

Во моделите на зборообразувањето станале најнезначителни промени во развојот на нашиот јазик. Од балканските јазици не можела да произлезе онаква подбуда за промена на тие модели, каква што се појавила во однос на граматиката. Во сите нив префиксацијата и, особено, суфиксацијата е основен начин на изведување на зборови, наследен од праиндоевропскиот и зачуван до денеска.

**217.** Во изведувањето на сложени зборови можеме да посочиме еден тип, доста обичен во нашиот народен јазик, а што не им е својствен на словенските јазици. Тоа се сложенките од две императивни форми како: *молчитолчи*, *лапнитопни*, *појдидојди* и сл. Тие изрази можат и да се супстантивизираат, можат дури да се јават и со значење на материјален предмет (*турипечи* — еден вид пита), но се употребуваат и прилошки. Сп. *тој е молчитолчи* (т. е. подмолен човек), но и: *тој работи така* —

*молчиѿолчи*. Супстантивизирање на императивот познава грчкиот јазик: τὸ ἔμπα „влез“. Во него се среќаваат и супстантивизирани двојни форми на императивот: τό ’λαβε μὲ τὸ γράψε γράψε го доби со многу пишување (буквално: со пиши пиши), ἕνα εἰσιτήριο πάνε κι’ ἔλα „повратна возна карта“ (буквално: една карта појдидојди). Нашиот јазик во овој случај копирал еден образец од грчкиот.

Во образувањето на сложени зборови се изразило и влијанието на турскиот јазик. Така имаме сложенки добиени со директно прибавување на составните делови, без споен вокал и без флективни граматички показатели: *ѿàналва, небèѿшеќер, ракѝсаѿун* и сл. Се среќава редупликацијата како еден од начините за образување на сложени прилози (и на други зборови). Тоа е исто примено од турскиот јазик. Сп. *каршѝ-карши*, како непосредна заемка, и, од друга страна, *зїорà-зїора* како калка спрема тур. *üstten üste*. Редупликацијата, како средство за образување на сложени зборови, ја познава во извесна мера од старо време грчкиот јазик. Сепак не може да се откаже дека во поглед на пренесувањето на овој модел во нашиот јазик предоминантно било влијанието на турскиот.

**218.** Во рамките на наследениот систем на зборообразувачки средства станувале промени што се одразувале врз продуктивноста на одделни елементи и врз нивното комбинирање во нови споеви. Некои наставки станале непродуктивни во нашиот јазик и се среќаваат денеска само во одделни случаи. Така, кај именките, наставката *-ич* ја среќаваме во *младич, белич*, па и тоа се зборови што не се општо распространети во нашиот јазик. Наставката *-ај* е исто така непродуктивна: *раѿај*, збор познат во народната поезија, не е обичен во современиот јазик; *обичај, случај* се зборови примени по книжевен пат; *извешѿај, сообраќај, намешѿај* се зборови пренесени во ново време од српскохрватскиот па, иако имаат широка употреба, сѐ уште се чувствуваат како недоволно адаптирани во нашиот јазик, покрај другото и поради необичноста на наставката *-ај*. Од друга страна наставките *-ба, -еж* и др. ја изразувале својата жизненост во повеќе изведувања во минатото и денеска (в. § 222). Наставката *-ач*, позната и во прасловенскиот, придобила голема продуктивност во јужнословен-

ските јазици, посебно во македонскиот. Таа служи за изведување на именки што значат вршител на дејството, професија, орудие и др.: *продавач, кројач, копач, прекинувач* итн. Наставката *-ачка* служи за изведување на именки од женски род наспрема оние од машки род што значат професија *(продавачка)*, на именки што значат орудие *(копачка)*, дејство *(тепачка)* и др. Некои наставки се образувале по пат на адаптација на туѓи зборови. Така, наставката *-џија, -чија* е изделена со адаптирање на турските именки на *-џи, -чи (алваџија, ќебапчија* и сл.). За тие наставки ќе стане посебно збор подолу, кога ќе го разгледаме влијанието на одделните балкански јазици врз нашиот речник.

Се забележува како доста карактеристично својство на зборообразувањето во македонскиот јазик богатството на суфикси за емоционална оценка. Во тој поглед нашиот јазик ги надминува другите јужнословенски јазици, во кои инаку зборовите со емоционална окраска се исто така чести изведувања. Сп. деминутивни и хипокористични образувања: *пиле — пиленце — пилуле, раче — раченце — рачица — рачичка;* аугментативи: *жениште, женетина.*

**219.** За изведувањето на глаголите и, во врска со тоа, за засилената продуктивност на некои префикси, како и на суфиксот *-ува-*, говоревме веќе порано (в. § 182—183). Всушност, засилената префиксација резултира во значително поголем број нови глаголски лексеми во нашиот јазик отколку оние што се добиле со суфиксација. Доволно е да се погледа обемот на буквата *п* во речникот (префикси: *по-, под-, пре-, пред-, при-, про-)*, која опфаќа најголем број зборови, па да се види тежеста на таа констатација.

## ОСНОВНИ ФАЗИ ВО РАЗВОЈОТ НА РЕЧНИКОТ НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

**220.** Јазичното творештво е највидливо во областа на речникот. Промените во составот на речникот се, така да се каже, секидневно забележливи и не го избегнуваат вниманието на говорителите. Сепак има такви периоди во културниот развој на еден народ кога тоа творештво е посебно

силно изразено, зашто треба да задоволи некакви специфични барања на културниот процес.

Во изградувањето на речникот на нашиот јазик можеме да изделиме, сосем условно, три основни фази. Во првата фаза претежен бил контактот со грчкиот јазик, од кој навлегуваат голем број заемки. Втората фаза е фазата на турското влијание, што достига свој врв, но и упадок, во текот на минатиот век. Третата фаза е современата состојба на нашиот јазик во однос на изградувањето на речникот. Нејзините почетоци совпаѓаат со почетоците на создавање на современ македонски писмен јазик во минатиот век. Таа се карактеризира со приклон кон словенското наследство во зборообразувањето, како и со усвојување на оној фонд зборови што спаѓа во интернационалната лексика.

Во сите овие три фази нашиот јазик стапувал во контакт со јазици со престиж. Тој усвојувал, а и денеска усвојува, ред зборови од такви јазици. Се разбира, тој постојано и градел, преизградувал и со свои средства во областа на лексиката. Два момента во тој процес треба да ги изделиме како такви во кои активниот принцип на творење во областа на речникот дошол до посебен израз. И двата се сврзани со културен подем што резултира во создавање на литературни јазици: во 9—10 в. тоа е изградувањето на т. н. старословенски јазик, при кое книжевната работа во македонскиот круг играла многу значителна улога, — во 19 и особено во 20 в. тоа е изградувањето на современиот македонски литературен јазик. И двата тие момента ја поставувале на проба жизненоста на оние зборообразувачки елементи што ги соодржел народниот јазик, и во општиот културен контекст, го поставувале и прашањето за односот спрема заемањето во речникот од туѓите јазици.

**221.** Некои посебности на јазичното творење во речникот во македонскиот круг во крајот на 9 в. се забележуваат при споредба со таквата работа што се водела едновремено во другото важно културно средиште во тоа време — во кругот на т. н. Преславска книжевна школа во Бугарија. Се работи за форсирање на извесни зборообразувачки средства во едниот и во другиот круг. Така, во јазикот на Климента се забележува продуктивност на

наставката **-тєль**, а кај изведувањата на именки што означуваат дејство се форсира наставката -(**н**)**иє**. Во јазикот на Јоан Егзарх (најизразит претставник на Преславската школа) во првиот случај се форсираат образувања на **-ьць**, а во вториот случај во многу поголема мера отколку кај Климента се изведуваат од глаголскиот општ дел именки со наставка -**ъ** (сп. **искоусъ** наспрема **искоушєниє**).

Интересно е дека во периодот на создавањето на современите литературни јазици, во македонското и бугарското средиште се изменил во извесна мера односот спрема форсирањето на определени наставки, за кои говориме. Јазикот на Климента извршил поосновно влијание во формирањето на речникот на староруският јазик отколку јазикот на преславскиот круг. Руското влијание, пак, во ново време причинило што при создавањето на современиот бугарски јазик да се форсираат во него образувања со *-тел* и *-ние*. При создавањето на современиот македонски литературен јазик, од друга страна, надвладеа стремежот за образување на именки што значат професија со живи наставки во народниот јазик, каква што е *-ач* (сп. *слушач* — *слушател)*, а наклоноста кон пократки форми изведени од глаголска основа е очевидна (сп. *однос*, *тек* — буг. *отношение*, *течение)*. Изградувањето на вакви глаголски именки, кои денеска совпаѓаат со општиот дел на глаголот, е еден од продуктивните начини на создавање нови именки во нашиот народен јазик (сп. *кинис* наспрема *киниса*, *стас* наспрема *стаса* и сл.).

Јоан Егзарх се појавил како смел творец кога уште при крајот на 9 в. ги форсирал ваквите изведувања спрема еден од најпродуктивните начини застапени во јужнословенските јазици (во тоа е тој еден од претходниците на Вук Караџиќ, којшто исто ги форсирал пократките образувања од глаголска основа во српскохрватскиот јазик).

**222.** Како што веќе истакнавме, процесот на создавањето на нашиот современ литературен јазик ја постави на нова проба продуктивноста на зборообразувачките елементи во нашиот народен јазик. Без да навлегуваме во подробности, ќе укажеме на улогата на некои наставки во создавањето на речникот на литературниот јазик (некои начини на изведување веќе беа споменати). Наставката *-ба*

послужи за изведување на повеќе именки од глаголска основа: *состојба, положба, изградба, ракотворба* и сл. (сп. ги овие примери од Македонскиот превод на Дамаскинот од 16 в. што сведочат за постојаната продуктивност на таа наставка во нашиот јазик: *крадба, свирба, светба, страдба*). Чести се новите изведувања со *-ач: раскажувач, избирач, гледач, известувач, претседавач* итн. Продуктивна е и наставката *-ачка: побарувачка, потрошувачка, вршачка* (машина) и сл. Со наставките *-ачки, -ечки* кај придавките се создадени ред нови образувања со кои се задоволува донекаде недостатокот на сегашен партицип во нашиот јазик: *потценувачки (однос), движечки (сили)* и сл.

Посебен начин претставува т. н. внатрешна деривација. Таа се состои во тоа што во еден веќе познат збор во народниот јазик се развива ново значење. Типичен пример за ова претставуваат некои глаголски именки на *-ње*. Така во народниот јазик именките *прашање, движење* означуваат процес и идат следствено во вакви контексти: *не треба прашање, што се стори движење* и сл. Во литературниот јазик се јави потребата да се развие во овие именки значење апстрахирано од одвивањето на глаголското дејство. Така тие почнаа да се употребуваат и во сосем нови контексти за нив, како: *македонското прашање* (со значење: проблем), *работничкото движење* (со значење: организирана политичка и општествена акција на работниците). Внатрешната деривација во вакивте случаи доведе и до една граматичка последица во однос на глаголските именки на *-ње*. Порано од нив само по исклучок можеше да се образува множина, т. е. само во единичните случаи кога тие означуваат предмет на дејството *(јадење — јадења)*. Сега се множинските форми од глаголската именка сосем обични, иако само пред четврт век требаше со извесен внатрешен напор на говорителите да се свикнува на множински форми како *прашања, движења* и сл.

Новосоздадените зборови до толку полесно се восприемаат и се шират во народот, до колку им одговараат повеќе на својствата на дадениот јазичен систем. Во јазикот дејствува стремежот за адаптација на новите зборови кон системот. Така е секогаш во однос на заемките од туѓи

јазици. Турската наставка *-џи* била проширена во *-џија* за да можат именките изведени со неа да се вклучат во некои веќе познати обрасци на именската парадигма. Едно од својствата на системот, чие дејство се изрази при изградувањето на нови зборови во нашиот современ литературен јазик, беше местото на акцентот. Полесното адаптирање кон третосложниот акцентен систем им даде, покрај другото, предност на образувањата како *колéбање — колебања — колебáњата* наспрема поархаичните форми *колебáние* (членуваната форма би требало да се акцентира: *колебанúјата*).

## КОНТАКТИ ВО РЕЧНИКОТ СО БАЛКАНСКИТЕ ЈАЗИЦИ

**223.** Балканските јазици, кои покажуваат толку многу наспоредни особености во фонологијата и граматиката, имаат и еден значителен заеднички фонд во речникот. Грчкиот и турскиот, како јазици со посебен престиж, биле изворот од кој се ширеле ред зборови во сите балкански јазици, па и во македонскиот. Заедничките елементи во лексиката на овие јазици не се исцрпуваат со директните заемки од еден јазик во друг. Имаме и цел ред калки што влегуваат во тој заеднички фонд, бидејќи при нив се работи за еднаквост на внатрешната форма на дадени зборови и изрази.

Бројноста на калките во балканските јазици сведочи за еден навистина интензивен однос меѓу нив и од своја страна ја потврдува исправноста на она становиште што и при објаснувањето на фонолошките и граматичките појави во нив му дава значајно место на меѓујазичкиот контакт во балканската средина. Не е редок случајот зборови и, особено, фразеолошки изрази со дадена внатрешна форма да се среќаваат во сите или во повеќето јазици од таа средина. Така, името за соѕвездието *Плејада*, изразува една слика во балканските јазици: мак. *Квачката*, грч. *πούλια*, ром. *găinuşă*, алб. *pulë*. Сп. ги и овие изрази: мак. *бегајте*

*да беїаме*, грч. φευγάτε νὰ φύγωμε, аром. *fudzit s fudzim*, алб. *ikëni t' ikëmi*; мак. *се јаде со жената*, грч. τρώγεται μὲ τὴν γυναίκα, ром. *se mănîncă cu nevasta*, алб. *hahetë me shoqenë*.

Не е секогаш лесно при вакви случаи да се определи точно кој јазик послужил како непосреден извор за позајмување, иако е несомнено дека грчкиот и, подоцна, турскиот оставиле најсилна трага во моделирањето на балканската лексика. Испитувањата на патиштата на заемање се наоѓаат уште во својот почеток. Во однос на нашиот јазик, како и на бугарскиот и на српскохрватскиот, влијанието на турскиот јазик треба посебно да се истакне. Тоа се вршело во долг период од пет века, преку градски центри во кои имало турско население, и кои налагале една карактеристична градска цивилизација. Не е за чудење што калките од турскиот се бројни во нашиот јазик.

**Контактот со грчкиот јазик. 224.** Словените дошле на Балканот во контакт со Грците откај 6 в. Словенските племиња во Македонија, разбирливо, биле посебно интензивно вклучени во сферата на грчкото влијание. Во периодот на создавањето на словенската писменост (втората половина на 6 в.) ред грчки зборови биле примени во нашиот јазик. Примањето на христијанството и создавањето на писменоста дало една нова силна подбуда за усвојување на грчки зборови од кругот на религиозната терминологија. Така од грчкиот се примиле зборови како *еванїелие*, *айосѿол*, *анїел*, *ейиской*, *ейиѿрафил* и ред други.

Денеска се набројуваат во нашиот народен јазик околу илјада збора од грчко потекло. Тие спаѓаат во различни значенски сфери, како и во различни зборовни групи. Позајмени се и одделни службени зборови, што претставува посебно указание за интензитетот на грчкото влијание. Таков е случајот со сврзникот *оѿи*. Елементот *каѿа* влегува во неколку состави: *каѿаден (вечер)*, *їодина* и сл. Формите за повикување *ела — елаѿе* се императивни форми од грчкиот глагол ἔρχομαι „иде, доаѓа“. Се примиле и некои извици, многу карактеристични за нашиот народен јазик: *море*, *мори* (грч. μωρέ, μωρή кое претставува првобитно вокатив од μωρός „луд“) и контрахираните форми: *бре*, *вре*.

Посебен случај претставува изделувањето на зборообразувачки елементи од грчки заемки и продуктивноста на тие елементи на наша почва. Така, наставката *-ија*, со која се изведуваат именки од придавски и именски дел *(скапија, гладија* и сл.) се изделила од грчките заемки на *-ија* примени во поголем број во нашиот јазик *(евтинија, пиростија, питимија* и др.). Наставката *-са-* се јавува како продуктивна во извесен број на глаголски образувања на наша почва: *крвоса, тревоса, смилоса се* и др. Таа е заправо наставка карактеристична за грчкиот аорист и се изделила од грчките глаголи како *киниса, хареса* и др. примени во нашиот јазик.

Во одделни случаи грчкиот јазик бил посредник при пренесувањето на некои зборови од туѓо потекло во нашиот јазик. Зборовите од латинско потекло *стерна (cisterna), порта (porta)* се пренесле кај нас при такво посредство на грчкиот (новогрчки στέρνα, средногрчки πόρτα). Обратно од ова, има одделни случаи, некои грчки зборови да се усвоиле во нашиот јазик при посредство на некој друг балкански јазик. Така *фенер* е турска варијанта на грчкото φανάρι (во турскиот овој збор се потчинил на правилото за вокалната хармонија). Зборот *босилек, босиљок* е заемка од грчкиот (βασιλικόν „царско цвеќе"). Меѓутоа, почетното *б* покажува дека тој бил примен преку балканско-латинскиот *(basilicum)*, зашто тој глас уште пред идењето на Словените бил преминат во *в* во грчкиот.

Во нашиот јазик има и повеќе калки од грчкиот. Во глаголот *поминува (си)* се развило значење на „живее" според грчкото περνῶ („поминува, мине" и „живее": περνῶ καλὰ арно си поминувам). Спрема βγάζω τὸ ψωμὶ μου е калкирано *си го вадам лебот*. Спрема στὰ καλὰ καθούμενα — *од добро седење* (без повод, ненадејно). Грчкиот глагол θέλω ги има значењата што му одговараат на српхрв. 1. хтети, 2. волети. Со исти значења се употребува и нашиот соодветен глагол *сака*. Грчкиот израз за добра желба 'σ πολλὰ ἔτη е преведен со „за многу години". Директно позајмен тој израз во обликот *сполајти* има кај нас друго значење „благодарам, фала". Грчкото ἔρμος „пуст" е

калкирано во нашиот јазик со значењето „клет, проклет“ *(йусӣ да осӣане!)*. Имаме калкирање на некои фигури во народната поезија. Честото *лудо (младо)* во нашите народни песни, употребувано со значење „млад човек, јунак, љубовник“, претставува калка од μωρός, што е обично со споменатото значење во грчката народна поезија. Глаголот κάθομαι покрај значењето „седи“ има и значење „живее во некое место, стан и сл.“. Второто значење е калкирано и во нашиот глагол *седи: кај седиш?* (= кај живееш?). Веќе во Станиславовиот пролог од 1330 г. наоѓаме: **вь нирѣ сѣдеше**; и во Македонскиот превод на Дамаскинот од 16 в. имаме пример за тоа: **сѣдеше въ единои хлѣвинѣ**. Во 19 в. во нашите текстови пишувани со грчка азбука е изведена спрема тоа значење именката *седач* „жител“.

Словенското лексичко влијание во грчкиот немало толкав интензитет. Се набројуваат околу 300 збора од словенско потекло во грчкиот, но тие се ограничени скоро исклучиво на северните грчки говори и не се распространиле пошироко. Така, во тие говори се познати зборовите *видра, воевода, ласка (= ласица), ӣлава* (со погрдно преносно значење „тиква“) и др. Во грчкиот влегол и деминутивниот суфикс *-ица:* ψυχίτσα (душица).

**Контактот со латинско-романскиот. 225.** Некои зборови од латинско потекло, како *цар, вино, оцеӣ*, можеле да бидат примени од Словените пред нивното раселување, со германско посредство. Од балканскиот латински влегле во нашиот јазик зборови како *русалија* (*rosalia* „недела пред Дуовден“), *комка* („причесна“, сп. *communicare)*, *кмеӣ (comes — comitis)*, *Коледе (Calendae)*, *клисура (clausura)*, *кошула (casula)* и др.

Како и во ред други европски јазици, и во нашиот одамна се примил и станал продуктивен латинскиот суфикс *-arius* за изведување именки што значат професија (сп. во ст. сл. рыбарь, винарь, вратарь и сл.).

Во поново време италијанскиот послужил како извор за извесен број зборови примени во нашиот јазик. Контактот овде не бил непосреден — ами пренесувач на тие зборови била трговската средина во одделни балкански

центри. Од италијанско потекло се овие зборови: *балкон (balcone)*, *ӣјаш*, *ӣјашо (piatto)*, *касела (cassella)*, *ӣамӣур (vapore*, грч. βαπόρι, παπόρι), *ӣоīача (focaccia*, за *ф*>*ӣ* в. § 98), *манџа (mangia)*, *лонџа (loggia* „еснафски совет") и др.

Заемките од ароманскиот не се бројни во нашиот јазик. Сп. *маса, (masă)*, *буклица (buclă)*, *мурīав (murgu)*, *сӣурно (spurnă* „пуза"), *мунѕоса (mundză* „гест со кој некој се мунѕосува"; *il' deade mundzăle* го мунѕоса) и др. Во случајов словенскиот елемент извршил силно лексичко влијание врз романскиот (словенските зборови во романскиот се набројуваат на неколку илјади). Сѐ уште не е доволно испитано каква била улогата на ароманскиот во пренесувањето на внатрешната форма на зборови и изрази во нашиот јазик. Еден пример за такво пренесување претставува зборот *ӣиле*, кој во нашиот јазик има и значење „птица" како и arom. *pul'й* (впрочем, паралелен развој во овој случај имаме и во грчкиот).

Деминутивниот суфикс -*уле*, од латинско-романско потекло, во употреба во западните говори *(дешуле, ӣилуле)*, е можеби пренесен од ароманскиот.

**Контактот со албанскиот. 226.** Со албанскиот е ист случај како со романскиот. Заемките од албанскиот се малку, па и тие се ограничени главно на говорите во западна Македонија. Од албанско потекло се зборовите *даше (dash)*, *чуӣа, чуӣе (çup[r]ë)*, *коа (kohë* „време"). Во поголем број албанските зборови нашле употреба во т. н. тајни јазици, жаргони употребувани од мајсторски тајфи од западна Македонија, со цел да не бидат разбирани во средината каде што работат. Во „бошкачкиот јазик" — *љоӣа* значи *крава, мошра* — *сесшра, нуса* — *невесша, ӣрифш* — *ӣоӣ* итн. Тоа се сѐ албански зборови. Словенскиот речнички елемент е, обратно, силно застапен во албанскиот јазик во сите сфери. Во ред случаи словенските зборови се употребуваат иако има наспрема нив соодветни албански зборови (таков е случајот со глаголите *çudis* „се чуди", *grabis* „граба", *gostis* „угостува", *vikas* „вика" и др.). Тоа претпоставува една состојба на билингвизам во Албанија во поотаро време (словенските топоними сведочат за бројноста на словенското население во Албанија во минатото). Во наши

денови македонскиот врши забележливо влијание врз речникот на албанските говори во Македонија.

**Контактот со турскиот. 227.** Турскиот јазик извршил силно влијание во речникот на балканските јазици, меѓу нив и на нашиот јазик. Турцизми се набројуваат во нашиот јазик на преку три илјади (добар дел од нив веќе се чувствуваат како архаизми или излегле од употреба). Турскиот бил во еден период од околу петстотини години јазик на господствувачкиот народ на Балканскиот Полуостров. Во тој период паѓа и формирањето на нашите градови и на чаршијата во нив, во оној вид во каков што ги знаеме. Турскиот елемент играл во тој процес значителна улога. Сето тоа му давало на турскиот јазик позиција на јазик со посебен престиж. Во оној фонд од зборови што го нарекуваме со терминот турцизми се содржат, заправо, голем број зборови од арапско и персиско потекло. Турскиот се јавил како посредник при пренесувањето на тие зборови, во врска со ширењето на влијанието на исламската цивилизација.

Одделни турцизми среќаваме во нашите текстови откај почетокот на 16 в. Тие навлегуваат во писмениот јазик заедно со останатите лексички елементи од нашиот народен јазик, во кој веројатно веќе тогаш биле застапени во доста голем број. Така во првобитниот превод на делото на Дамаскин Студит (16 в.) ги среќаваме турцизмите: *јаничараїа*, *баша*, *дуїане* (= дуќани), *кафас* (= кафез), *кириа*, *кесе*, *сăнџак*, *халиа*/*халина* (= килим). Бројот на турцизмите во нашиот јазик го достигнал својот врв во 19 в., кога во градовите се намножува нашиот елемент и, влегувајќи во сè поголем број во трговијата и занаетчиството, се запознава поблиску со турскиот јазик.

Турскиот јазик за луѓето од нашата чаршија бил јазик што овозможувал контакт во рамките на пространата Отоманска империја — средство за меѓународно разбирање. Запишувачите на нашите народни приказни во 19 в., на пример М. Цепенков, приведуваат понекогаш во своите записи цитати на турски јазик (пословици, изрази и сл.). Тоа сè го потврдува престижот што тој јазик го имал. Но 19 в. е оној преломен период кога истовремено се зародува

стремежот за ограничување на употребата на турцизмите. Тоа стои во врска со растежот на национално-ослободителното движење и со развојот на нашиот писмен јазик. Во тој процес се негира турското влијание на широк план. На јазичното поле почнуваат да се форсираат извесни словенски или интернационални зборови за сметка на турцизмите. Некои словенски зборови требало во прво време да се објаснуваат со соодветните турцизми што биле обични во народниот јазик. Така Ј. Крчовски *їордосш* го објаснува со турското *фодуллук*, К. Шапкарев *сџособ* со турското *мерштебе*. Дури зборот *народ* во значење „нација“ се глосира со турскиот збор *милеш*, бидејќи споменатото значење не било развиено во тој збор во нашиот народен јазик.

Распадот на Отоманската империја во 1912—1913 г. означи решителен момент и за судбината на голем број турцизми во нашиот јазик. Многу зборови сврзани со државното устројство, правото, финансиите и сл. излегоа од употреба и беа брзо заборавени, зашто институциите што ја одржуваа нивната употреба беа укинати. Зборови како *мудур*, *кајмакам*, *мушесариф*, *каза*, *бедел*, *верїија* и др. претставуваат денеска архаизми во нашиот јазик, во значењето на кои треба посебно да се упатуваме.

Оформувањето на македонскиот литературен јазик обележи уште една фаза во ограничувањето на употребата на турцизмите. Овој пат беа засегнати еден број зборови што спаѓаат во сферата на апстрактното, во кој поглед нашиот литературен јазик ја нивелира состојбата во својот речник со онаа во речникот на другите јужнословенски литературни јазици. Турцизмите како *севда*, *сефалак*, *шабиеш*, *марифеш* и сл. остануваат во жива употреба, но тие со установувањето на нормата на литературниот јазик се ограничуваат до улогата на еден слој зборови посебно стилски обележени. Тие придобиваат боја на фолклорност, на елементи што се сврзуваат со атмосферата на патријархалниот бит. Се разбира, покрај тоа имаме сè уште во нашиот јазик ред турцизми што наполно се адаптирале во основниот речнички фонд и спаѓаат во неутралната лексика (тоа се пред сè зборови што означуваат материјални предмети: *алва*, *боза*, *нишесше*, *шава* итн.).

Останувaат во нашиот јазик и оние неподозирани од говорителите обрасци калкирани од турскиот јазик, во кои со надворешната словенска форма се срзала внатрешна форма пренесена од турскиот јазик. Калките од турскиот се бројни во нашиот јазик. Така, на пример, во зборот *рака* значењата „делење на карти“ и „собирање на тутун“ се развиле по образец на тоа што истите значења ги има турското *el*. Значењето „можност, средства, пари“ во зборот *време* се развило спрема тур. *vakît* кое покрај основното значење „време“ го има и споменатото значење. Во некои наши дијалекти *деше* се јавува со значење „маж, момче“. Турското *çocuk* го има тоа значење покрај значењето „син, машко дете“. Прилогот *зīора-зīора* „површно“ е превод на турското *üstten üste*. Глаголот *држи* во контексти како *држи ӣразник* и *држи една кумановка* (т. е. жена му е кумановка) се посреќава со соодветните значења на тур. *tutmak*. Исто глаголот *ӣрīа* со *çekmek* во значењата „мери на кантар и сл.“ и „се мачи, страда“. Ред фразеолошки изрази во нашиот јазик имаат образец во турскиот: *му сече умоӣ (aklî kesmek)*, *му фаќа умоӣ (aklînda tutmak)*, *му се ӣлаши окоӣо (gözü korkmak)* и др.

Покрај полнозначните зборови од турскиот биле примени и повеќе службени зборови (сврзници, партикули и др.): *ем*, *ама*, *анџак*, *ѓе . . . ѓе*, *ја . . . ја*, *јок . . . јок*, *а . . . а*, *сал(ӣе)*, *саѓе*, *иља*, *санки(м)*, *заре*, *зер*, *ѓи(љ)ми*, *чунки*, *макар*, *ѓемек*, *баре(м)*, *биле*, *ѓиӣ*, *ич*, *асли*, *баш* и др. За сврзниците в. § 127.

Некои турски наставки станале продуктивни во нашиот јазик. Кај именките тоа се наставките *-џија*, *-чија* (тур. *-ci*, *cî*, *-cu*, *-cü*, односно *-çi* итн.), *-лак* (тур. *-lîk*, *-luk*, *-lik*, *-lük*) : *īолемџија*, *ӣовелџија*, *ӣеслак*, *војниклак* и сл. Тие се продуктивни и во нашиот современ јазик, меѓутоа, новите образувања со нив, како *филмаџија*, *фесӣивалџија*, носат призвук на подбивност, иронија и сл. Некогаш неутрални наставки, тие се користат сега како наставки со емоционална окраска, што станало можно поради она ограничување на извесни турцизми во сферата на архаичниот бит, за кое веќе говоревме.

Добар дел од турското население и порано го говорел македонскиот јазик. Не се правени изучувања до колку тој факт се одразил во лексиката на турските говори во Македонија. Во наше време влијанието на македонскиот јазик врз речникот на припадниците на турската народност е забележливо, исто онака како што го забележуваме и во говорот на припадниците на албанската народност.

# СПИСОК НА СКРАТЕНИЦИТЕ

## 1. За користените текстови

| | |
|---|---|
| Асем. ев. | Асеманово евангелие |
| Бит. триод | Битолски триод |
| Бол. пс. | Болонски псалтир |
| Вран. ап. | Вранешнички апостол |
| Дам. крн. | Крнински дамаскин |
| Добрејш, ев. | Добрејшово евангелие |
| Добр. ев. | Добромирово евангелие |
| Григор. пс. | Григоровичев псалтир |
| Зогр. ев. | Зографско евангелие |
| Клоц. зб. | Клоцов зборник |
| Лесн. пар. | Лесновски паренесис |
| Мак. ев. | Македонско евангелие на поп Јована |
| Мар. ев. | Мариинско евангелие |
| Опш. деф. | Опширни турски пописни дефтери, XV в. |
| Охрид. ап. | Охридски апостол |
| Реч. кост. | Речник на костурскиот говор. XVI в. |
| Син. еух. | *Синајски еухологиј* |
| Син. пс. | Синајски псалтир |
| Струм. ап. | Струмички апостол |
| Хлуд. триод | Хлудов триод |
| Шиш. ап. | Шишатовачки апостол |

## 2. За јазици

| | |
|---|---|
| алб. | албански |
| аром. | ароманскн |
| буг. | бугарски |
| грч. | грчки |
| јужносл. | јужнословенски |
| мак. | македонски |
| прасл. | прасловенски |
| ром. | романски |
| рус. | руски |
| српхрв. | српскохрватски |
| ст. сл. | старословенски |

# БИБЛИОГРАФИЈА

Ги приведуваме само најмногу користените работи. Полна библиографија на работите посветени на македонскиот јазик, заклучно со 1952 г., дава *Б. Видоески, Прилог кон библиографијата на македонскиот јазик*, Скопје 1953. Поновите работи се нотираат редовно во библиографските прилози кон Јужнословенски филолог.

Овде се библиографските единици подредени во два дела. Во првиот се приведуваат работи од синтетичен карактер или такви во кои се засегаат повеќе прашања, а во вториот работи посветени главно на специјални прашања.

## I

## Словенски, јужнословенски и балкански јазици

*Бернштейн С. Б.* Разыскания в области болгарской исторической диалектологии. Москва—Ленинград 1948.

*Георгиев В.* Опит за периодизация на историята на българския език. Известия на Института за български език II, 1953, 71—116.

*Голомб З.* За „механизмот" на словенско-романските односи на Балканскиот Полуостров. Македонски јазик XXI, 1970, 5—18.

*Ивић П.* Значај лингвистичке географије за упоредно и историско проучавање јужнословенских језика и њихових односа према осталим словенским језицима, Јужнословенски филолог XXII 1—4, 1957—1958, 179—201.

*Јашар-Настева О.* Влијанието на македонскиот јазик врз албанските и турските говори во Македонија. Македонски јазик VIII 2, 1957, 147—164.

*Мирчев К.* Историческа граматика на българския език. София 1958.

*Павловић М.* Перспективе и зоне балканистичких језичких процеса. Јужнословенски филолог XXII 1—4, 1957—1958, 207—236.

*Селищев А. М.* Славянское население Албании, София 1931.

*Славски Ф.* Взаимоотношенията между южнославянските езици. Български език VI, 1956, 96—105.

*Цонев Б.* История на българский език. София I 1919, II 1934, III 1937.

*Capidan Th.* Aromânii. Dialectul aromân. Studiu lingvistic. Bucureşti 1932.

*Diels P.* Altkirchenslavische Grammatik. Heidelberg 1932.

*Ivić P.* Die serbokroatischen Dialekte I. 'S-Gravenhage 1958.

*Kulbakin S. M.* Le vieux slave. Paris 1929.

*Marguliés A.* Historische Grundlage der südslavischen Sprachgliederung. Archiv für slavische Philologie XL, 1926, 197—222.

*Meillзt A.* Le slave commun. Paris 1934.

*Nahtigal R.* Slovanski jeziki. Ljubljana 1952.

*Popović I.* Geschichte der serbokroatischen Sprache. Wiesbaden 1960.

*Ramovš F.* Kratka zgodovina slovenskega jezika. Ljubljana 1936.

*Rosetti A.* Istoria limbii romîne, II Limbile balcanice, III Limbile slave meridionale (sec. VI—XII). Bucureşti 1962·

*Sandfeld K.* Linguistique balkanique. Problèmes et résultats. Paris 1930.

*Shevelov G. Y.* Teasers and Appeasers. Munich 1971.

*Skok P.* O bugarskom jeziku u svjetlosti balkanistike. Јужнословенски филолог XII, 1933, 73—146.

*Thumb A.* Handbuch der neugriechischen Volkssprache. Strassburg 1910.

*Vaillant A.* Manuel du vieux slave. Paris 1948.

*Vasmer M.* Die Slaven in Griechenland. Berlin 1941.

*Vondrák W.* Altkirchenslavische Grammatik. Berlin 1912.

*Vuković J.* Istorija srpskohrvatskog jezika, I dio: Uvod i Fonetika, Beograd 1974.

*Weigand G.* Albanesische Grammatik im südgegischen Dialect (Durazzo, Elbassan, Tirana). Leipzig 1913.

*Wijk M. van.* O stosunkach pokrewieństwa między językami południowosłowiańskimi. Prace Filologiczne XI. 1927, 94—112.

*Wijk N. van.* Geschichte der altkirchenslavischen Sprache. Berlin und Leipzig 1931.

**Дијалекти**

*Белић А.* Дијалекти Источне и Јужне Србије. Београд 1905.
Галички дијалекат. Београд 1935.

*Видоески Б.* Северните македонски говори. Македонски јазик V 1, 1954, 1—30, V 2, 1954, 109—198.

Основни дијалектни групи во Македонија. Македонски јазик XI—XII 1—2, 1960/61, 13—31 + 3 карти.

Македонските дијалекти во светлината на лингвистичката географија. Македонски јазик XIII—XIV, 1962/63, 87—107 + 8 карти.

Заменските форми во македонските дијалекти. Македонски јазик XVI, 1965, 25—71 + 57 карти.

Акцентските системи во македонските дијалекти. Литературен збор XVII 3, 1970, 1—11.

*Голомб З.* Два македонски говора (на Сухо и Висока во Солунско). Јазична обработка. Македонски јазик XI — XII, 1 — 2, 1960/61. 113—182, XIII—XIV 1—2, 1962/63, 173—276.

*Мирчев К.* Неврокопският говор. София 1936.

*Селищев А. М.* Очерки по македонской диалектологии. Казань 1918.

*Koneski B., Vidoeski B., Jašar-Nasteva O.* Distribution des balkanismes en macédonien. Skopje 1966.

*Koneski B., Jašar-Nasteva O., Vidoeski B.* Les contacts entre les parlers macédoniens et albanais. Skopje 1974.

*Mazon A.* Contes slaves de la Macedoine sud-occidentale. Paris 1923.

Documents, contes et chansons slaves de l'Albanie du sud. Paris 1936.

*Mazon A.* et *Vaillant A.* L'evangéliaire de Kulakia, un parler slave du Bas-Vardar, Paris 1938.

*Oblak V.* Macedonische Studien. Wien 1896.

*Samilov M.* Problems in the Historical Dialectology of Macedonian. The Slavonic and East European Review XLVI, 107, 1966, 277—281.

*Sławski F.* Zarys dialektologii południowosłowiańskiej z wyborem tekstów gwarowych. Warszawa 1962.

### Литературен јазик

***Видоески Б.***, *Димитровски Т., Конески К., Угринова-Скаловска Р.* Правопис на македонскиот литературен јазик со правописен речник. Скопје 1969.

*Димитровски Т., Конески Б., Стаматоски Т.*, (ред.), За македонскиот јазик. Скопје 1978.

*Конески Б.* и *Тошев К.* Македонски правопис со правописен речник. Скопје 1950.

*Конески Б.* Граматика на македонскиот литературен јазик. Скопје I 1952, II 1954.

За македонскиот литературен јазик. Скопје 1952.

Охридска книжовна школа. Литературен зборIII 1, 1956, 1—9.

Кон македонската преродба. Македонските учебници од 19 век. Скоје 1959.

За некои стилски синтези во развитокот на македонскиот литературен јазик. Литературен збор VI, 1958, 1—9.

Македонскиот јазик во развојот на словенските литературни јазици. Скопје 1968.

Од историјата на јазикот на словенската писменост во Македонија. Скопје 1975.

*Конески Б.* (ред.), *Димитровски Т., Корубин Б., Стаматоски Т.* (составувачи) Речник на македонскиот јазик. Скопје I 1961, II 1965, III 1966.

*Корубин Б.* Јазикот на Крсте П. Мисирков. Скопје 1956.

Јазикот наш денешен. Скопје, I 1969, II 1976.

*Мазов И.* Кон развитокот на македонскиот литературен јазик во НОБ. Македонски јазик VII 1, 1956, 99—117.

*Мисирков К. П.* За македонцките работи. София 1903.

*Стевановић М.* О македонском језику. Југославија II, 1948, 6, 28—29.

*Угринова-Скаловска Р.* Јазикот на црковнословенската писменост во Македонија. Литературен збор XVI 1, 1969, 13—19.

*Усикова Р. П.* Македонский язык. А. Г. Широкова и В. П. Гудков (ред.), Славянские языки, Москва 1977, 333—374.

*Цукески А.* Создавањето на македонскиот литературен јазик во текот на НОБ. Литературен збор XXIII 1, 1976, 20—31.

*Auburger L.* Überblick über die äussere Geschichte Makedoslavischer Ausbausprachen (Altkirchenslavisch und moderne makedoslavische Standardsprache). Sonderdruk aus Sprachen und Staaten, Festschrift Heinz Kloss II, Hamburg 1976.

*Bray R. de.* Guide to the Slavonic Languages. London 1951.

*Jagić V.* Entstehungsgeschichte der kirchenslavischen Sprache. Berlin 1913.

*Lunt H. G.* A grammar of the Macedonian literary language. Skopje 1952.

*Vaillant A.* Le problème du slave macédonien. Bulletin SL XXXIX, 1938, 195—210.

## Студии и описи на текстови


*Алтбауер М.* Добромирово евангелие, кирилски споменик од XII век, том I. Скопје 1973.

*Иванов Й.* Български старини из Македония. София 1931.

*Илиевски П.* За македонскиот превод на Дамаскинот. Македонски јазик XI—XII 1—2, 1960/61, 33—51.

Крнинскиот дамаскин. Скопје 1972.

*Конески Б.* Една одломка од XIII век — споменик од Охридската школа. Годишен зборник СФФ III, 1950, 1—15.

Еден охридски текст од 19 век. Македонски јазик II, 1951, 5, 97—102.

Вранешнички апостол. Скопје 1956.

Јазикот на евангелието на поп Јована. Македонски јазик XXVI, 1975, 11—31.

Што дава Добромировсто евангелие за историјата на македонскиот јазик. Годишен зборник на Филолошкиот факултет II, Скопје 1976, 13—22.

*Кульбакин С. М.* Охридская рукописъ апостола конца XII века. София 1907.

*Мошин В.* Македонско евангелие на поп Јована. Скопје 1954.

*Начов Н. А.* Тиквешки ръкопис. Сборник за народни умотворения VIII, 1892, 289—419, IX 1893, 85—101, X 1894, 69—194.

*Погорелов В. А.* Даниловият четиреезичник, Сборник БАН XVII (11) 1925, 1—48.

*Селищев А. М.* Македонские кодики XVI—XVIII веков. София 1933.

*Цонев Б.* Добрейшово евангелие, среднобългарски паметник от XIII в. София 1906.

*Щепкин В. Н.* Болонская псалтырь. Санктпетербург 1906.

*Giannelli C., Vaillant A.* Un lexique macédonien du XVI$^{e}$ siecle. Paris 1958.

*Jagić V.* Evangelium Dobromiri. Wien 1898.

*Polívka G.* Paläographische, grammatische und kritische Eigentümlichkeiten in dem makedonischen Praxapostol. Archiv für slavische Philologie X, 106—132, 417—483.

*Rusek J.* Deklinacja i użycie przypadków w triodzie Chłudowa. Kraków 1964.

## II

## Фонологија

*Видоески Б.* Прилози за македонската дијалектологија. Македонски јазик VI 2, 1953, 113—151.

*Голомб З.* За некои сличности меѓу полските и македонските говори. Македонски јазик VIII 2, 1957, 129—135.

Неколку белешки за палатализацијата на согласките во македонскиот јазик. Македонски јазик VIII 2, 1957, 165—171.

*Ивич П.* Основные пути развития сербохорватского вокализма. Вопросы языкознания VII 2, 1958, 3—20.

*Ивић П.* Два главна правца развоја консонантизма у српскохрватском језику. Годишњак Филозофског факултета у Новом Саду II, 1957, 159—182.

*Иллич-Свитыч В. М.* О стадиях утраты ринезма в юго-западных македонских говорах. Вопросы славянского языкознания 6, 1962, 76—88.

*Јашар-Настева О.* За фонетската адаптација на турцизмите во македонскиот јазик. Serta Slavica in memoriam Aloisii Schmaus. München 1971.

*Калнынь Л. Э.* Развитие корреляции твердых и мягких согласных фонем в славянских языках. Москва 1961.

*Керамитчиевски С.* Акустичка анализа на фонемите во македонскиот јазик. Македонски јазик XV 1—2, 1964, 139—181,

Психоакустичка анализа на фонемите на македонскиот јазик. Македонски јазик XVI, 1965, 119—131.

*Колесов В. В.* Праславянская фонема (ǫ) в ранних преобразованиях славянских вокалических систем. Славянское языкознание VII Международный съезд славистов. Москва 1975.

*Конески Б.* Загубата на интервокалното *в* во западномакедонските говори. Годишен зборник СФФ I, 1948, 111—128.

Побѫжда — Побоужда. Македонски јазик II, 1951, 9—10, 217—221.

За неорганското *х* во македонскиот јазик. Македонски јазик V 2, 1954, 198—202.

Акцентите на еден текст од почетокот на 16 век. Македонски јазик V 1, 1954, 80—101.

Затврднувањето на мекото *л*. Македонски јазик VIII 1, 1957, 28—30.

За некои морфолошки пречки на фонетските промени во македонскиот јазик. Македонски јазик XIII—XIV 1—2, 1962/63, 5—15.

Зборот и фонетските промени. Пристапни предавања на МАНУ, Скопје 1969, 61—65.

Праславянские сочетания *čr-*, *čr̥* в македонском языке. Русское и славянское языкознание, Москва 1972, 131—134.

За редукцијата на неакцентираните вокали. Прилози на МАНУ I 1—2, 1976, Одделение за лингвистика и литературна наука, 57—61.

А. Белић о секундарним вокалима у македонском. Зборник радова о Александру Белићу. САНУ, Београд 1976, 153—158.

Слоговые *р* и *л* в старославянском языке, Восточнославянское и общее языкознание, Москва 1978, 3—6.

*Мареш В. Ф.* Происхождение славянского носового *ǫ̈(jǫ)*. Вопросы славянского языкознания 7, 1963.

*Марков Д.* Замечания о неорганических гласных в македонском и в руском языках. Македонски јазик XVIII, 1967, 39—45.

*Павловић М.* Принцип корелативности у еволуцији језика и некорелативност диалекатских црта Горњег Повардарја. Годишњак Скопског филозофског факултета I, 1930, 297—312.

*Петрович Э.* Явления сингармонизма в исторической фонетике румынского языка — следствие славяно-румынской языковой интерференции. Romanoslavica II, Bucureşti 1958, 5—37.

*Петрушевски М. Д.* Некои фонетски црти на охридскиот говор од крајот на XIV в. Македонски јазик III 8—9, 1952, 173—180.

За ѣ и уште некои црти на охридскиот говор од XV век. Македонски јазик VI 2, 1955, 212—215.

*Селищев А. М.* Диалектологическое значение македонской топонимии. Сборник Милетич, София 1933, 29—46.

*Тополињска З.* Од полско-македонските акцентни паралели. Македонски јазик X 1—2, 1959, 13—18.

За словенскиот слободен и неподвижен акцент. Македонски јазик XI—XII 1—2, 1960/61, 73—79.

*Тошев К.* Промените на консонантските групи *вн* и *бн* во *мн*. Македонски јазик I 3, 1950, 59—61.

*Хоралек К.* Кон најстарата историја на македонските наречја. Македонски јазик VIII 1, 1957, 1—12.

*Цукески А.* Процентуалната состојба на гласовите во македонскиот литературен јазик. Македонски јазик VI 2, 1955, 165—200.

*Brozović D.* O fonološkim sustavima suvremenih južnoslavenskih standardnih jezika, Македонски јазик XXIV, 1973, 7—31.

*Ekblom R.* Le développement des voyelles originairement nasalisées dans le moyen bulgare. Monde Orientale XII, 1918, 177—225.

*Koneski B.* On the Umlaut of *a* in the Evangelium Dobromiri, Studies in Honor of Horace G. Lunt, 1, Folia Slavica 2, № 1—3. Columbus 1978, 190—195.

*Maleski M.* Systemy wokalne języków bałkańskich. Sprawozdania PAU XXX, 1933, 156—160.

Drobiazgi z Macedonji. Lud słowiański III 2, 1934, A. 266—287.

*Masing L.* Zur Laut- und Akzentlehre der macedoslavischen Dialecte. St. Peterburg 1891.

*Petrovici E.* Kann das Phonemsystem einer Sprache durch fremden Einfluss umgestaltet werden? Zum slavischen Einfluss auf das rumänische Lautsystem. 'S-Gravenhage 1957.

*Rusek J.* Przyczynski do historii języków macedońskiego i bulgarskiego. Прилози на МАНУ V 1—2, Одделение за општествени науки, 1974, 59—82.

*Samilov M.* The phoneme *Jat'* in Slavic. The Hague 1964.

*Shevelov G. Y.* A latent phoneme in making: the africate 3 in Slavic. Miscelánea homenaje a André Martinet „Estructuralismo e historia" I, 251—276.

## Граматика

*Белић А.* О двојини у словенским језицима. Београд 1932.

*Бернштейн С. Б.* К вопросу о форме 3-го л. ед. ч. настоящего времени в македонском литературном языке. Вестник Московского университета № 2, 1948, 13—21.

*Вуковић Ј.* Посебни перифрастични модални глаголски облици у српскохрватском језику. Radovi naučnog društva NR Bosne i Hercegovine II, 1954, 5—45.

*Голомб З.* Неколку белешки врз историјата на македонскиот јазик. Македонски јазик IX 1—2, 1958, 1—15.

*Грицкат И.* О перфекту без помоћног глагола у српскохрватском језику и сродним синтактичким појавама. Београд 1954.

*Димитровски Т.* Значења и употреба на предлозите во македонскиот литературен јазик. Скопје 1956.

*Дуриданов И.* Към проблемата за раз оя на българския език от синтетизъм към аналитизъм. Годишник на Софийския университет 51, 1955, 3, 87—272.

*Ивић М.* Значења српскохрватског инструментала и њихов развој. Београд 1954.

*Илиевски П.* Прилог кон хронологијата на еден балканизам во македонскиот јазик. Македонски јазик XIII—XIV 1—2, 1962/63, 67—85.

*Илић В.* Питање порекла заменичке чланске постпозиције у јужнословенској језичкој ареи. Годишњак Филозофског факултета у Новом Саду V, 1960, 143—159.

*Конески Б.* Тројниот член. Македонски јазик VIII 1, 1957, 26—28.
Диференцијација и поларизација на морфемите во македонскиот јазик. Реферати на македонските слависти за VI Меѓународен славистички конгрес во Прага. Скопје 1968, 29—34.

За тврдата и меката промена на именките од женски род во словенските јазици. Зборник за филологију и лингвистику, књ. XI. Нови Сад 1968, 119—122.

*Корубин Б.* Употребата и значењата на предлогот *на* во современиот македонски јазик. Македонски јазик V 1, 1954, 30—79.

*Марков Б.* Предлогот *за* и неговите значења. Македонски јазик IV 9, 1953, 193—206.

*Минова-Ѓуркова Л.* Преглед на условните сврзници во делата на Јоаким Крчовски и Кирил Пејчиновиќ. Македонски јазик XX, 1969, 157—161.

*Мирчев К.* Стари и нови итератива в източномакедонските говори. Списание на БАН 50, 1934, 197—222.

Към историята на инфинитивната форма в българския език. Годишник на Софийския университет XXXIII 1, 1937, 1—34.

За членните форми в Добрейшово евангелие. Български език VII, 1957, 223—228.

*Сванс Г.* К вопросу о происхождении члена в восточной группе южнославянских языков. Scando-Slavica IV, 1958, 149—165.

*Угринова-Скаловска Р.* Значењата на глаголските префикси во македонскиот јазик. Скопје 1960.

Две стилски особености во нашиот говорен јазик. Македонски јазик XI—XII 1—2, 1960—1961, 105—111.

*Цихун Г. А.* О системном статусе некоторых балканских языковых черт. Македонски јазик XXV, 1974, 171—180.

*Цонев Б.* Определени и неопределени форми в българския език. Годишник на Софийския университет VII, 1913, 1—18.

*Birnbaum H.* Untersuchungen zu den Zukunftsumschreibungen mit dem Infinitiv im Altkirchenslavischen. Stockholm 1958.

*Gallis A.* Die neuen slavischen Perfekte vom Typus *factum habeo* und **casus sum*, **casum habeo*. Scando-Slavica VI, 176—188.

*Galton H.* The Evolution of Bulgarian Syntax. Балканско езикознание XII, 1967, 45–99.

The Main Functions of the Slavic Verbal Aspect. Skopje 1976.

*Gołąb Z.* The conception of „isogrammatism". Biuletyn Polskiego towarzystwa językoznawczego XV, 1956, 3—12.

Some Arumanian-Macedonian isogrammatisms and the social background of their development. Word 15, 3, 1959, 415—435.

The influence of Turkish upon the Macedonian Slavonic dialects. Folia orientalia I, 1959, 26–45.

Szkic dialektu Arumunów macedońskich. Zeszyty naukowe Uniwersytetu Jagiellońskiego, Prace językoznawcze 4 (filologia 8), 1961, 175—200.

Conditionalis typu bałkańskiego w językach południowosłowiańskich ze szczególnym uwzględnieniem macedońskiego. Kraków, 1964.

*Havránek B.* Romanský typ perfecta ‚factum habeo' a ‚casus sum', casum habeo' v makedonských dialectech. Mélanges P. M. Haškovec, 1936, 147–154.

*Ivić P.* Les balkanismes naissants dans les parlers serbes du Banat. Mélanges linguistiques offerts à Emil Petrovici, Cluj, 227–235.

*Klagstad H. L* Toward a morphosyntactic treatment of the Balkan linguistic group. American contributions to the Fifth international congress of Slavists, the Hague 1963, 21—31.

*Koneski B.* Les formes du type *popata, kon'ata.* Revue des études slaves 1963, Mélanges André Vaillant, 119—121.

*Kurz J.* K otazce členu v jazycích slovanských, se zvláštnim zřetelem k staroslověnštině. Byzantinoslavica VIII 1937–1938, 212—340, IX 1939–1946, 172—278.

*Malecki M.* Cechy bałkańskie w językach Macedonji. Sprawozdania PAU XL 2, 1935, 25—27.

*Meyer K. H.* Der Untergang der Deklination im Bulgarischen. Heidelberg 1920.

*Pavlović M.* La perte de l'infinitif dans les langues balkaniques. Zbornik za filologiju i lingvistiku III, 1960, 35—44.

*Sławski F.* Comparativus w języku bułgarskim i macedońskim. Sprawozdania z posiedzeń komisji PAN oddział w Krakowie, lipiec-grudzień 1961, Kraków 1962, 353—357.

*Stankiewicz E.* Unity and variety in the morphophonemic patterns of the Slavic declensions. American contributions to the Fifth international congress of Slavists, the Hague 1963. 263—286.

## Лексика

*Албин А.* Именице на *-ба/-идба* у македонском књижевном језику. Македонски јазик XXIII, 1972, 15—20.

*Видоески Б.* За сложенките. Македонски јазик II 6, 1951, 131—140. За образувањата на *-иво* и *-ло.* Македонски јазик IV 1, 1953, 1—8.

*Голомб З.* Генетички врски меѓу карпатската и балканската сточарска терминологија и улогата на словенскиот елемент на ова подрачје. Македонски јазик X 1—2, 1959, 19—50.

*Димитровски Т.* Посесивни адјективи од машки лични имиња на *-а* и од номина агентис на *-а.* Македонски јазик VI 1, 1955, 52—68.

Интернационалниот речнички слој во јазикот на К. П. Мисирков. Македонски јазик XVIII, 1967, 79—102.

Лексемите на *-ие* и *-ние* во македонскиот писмен јазик во XIX столетје. Македонски јазик XXII, 1971, 5—50.

*Илиќ В.* Временско-семантичките ориентации на композитумите *летоска, есеноска, зимоска, пролетоска* и *денеска, ноќеска.* Македонски јазик XI—XII 1—2, 1960/1, 183—201.

*Јашар-Настева О.* Албански зборови во македонските тајни јазици. Македонски јазик IV 3, 1953, 1953, 60—64; IV 4, 1953, 84—92; IV 5—6, 1953, 132—139.

Влијанието на македонскиот јазик врз албанските и турските говори во Македонија. Македонски јазик VIII 2, 1957, 147—164.

Македонските калки од турскиот јазик. Македонски јазик XIII—XIV, 1962/63, 109—172.

За тавтолошките хибридни образувања во македонскиот јазик. Литературен збор XII 1, 1965, 17—22.

Интернационалната лексика во современиот македонски јазик. Литературен збор XIII 3, 1966, 10—16.

За некои аспекти на збогатувањето на лексиката на современиот македонски јазик. Македонски јазик XVII, 1966, 5—29.

Прилог кон проучувањето на лексичките балканизми во македонскиот јазик. Македонски јазик XXV, 1974, 211—235.

Функционирањето на турцизмите во македонскиот книжевен јазик. Македонски јазик XXIII, 1972, 91—98.

***Конески Б.*** Оджививеаните речнички елементи во нашиот јазик. Нов ден 1945 3, 3—8.

Некои белешки во врска со речникот на нашиот јазик. Нов ден 1946 7—8, 35—51.

Словата на Јоанэ Егзарха. Македонски јазик VIII 1, 1957, 13—25.

*Корубин Б.* Нешто за образувањето на глаголски именки во нашиот јазик. Македонски јазик I 6, 1950, 117—124.

Придавките на туѓа основа во македонскиот јазик (адаптација и деривација). Македонски јазик XXIII, 1972, 141—160.

*Львов А. С.* Очерки по лексике памятников старославянской письменности. Москва 1962.

*Марков Б.* Некои хибридни творби во македонскиот јазик. Македонски јазик VI 2, 1955, 152—164.

Именските наставки *-ин* и *-јанин.* Македонски јазик VII 1, 1956, 8—24.

Именки со наставката *-тел* и придавки на *-телен.* Литературен збор IV 3, 1957, 138—147.

Основните значења на суфиксот *-иште.* Македонски јазик XIII—XIV 1—2, 1962/63, 51—65.

*Петрушевски М.* Неколку експресивни зборови од охридскиот говор· Македонски јазик VI 1, 1955, 44—51.

*Поленаковиќ Х.* Прилози кон македонските тајни јазици. Македонски јазик II 3—4, 1951, 49—56.

*Стаматоски Т.* Развојот на македонската ономастика, Литературен збор XVI 4—5, 1969, 8—11.

Фитонимската основа *бор-* во македонската топонимија. Македонски јазик XXIV, 1973, 87—101.

*Таховски А.* Грчки зборови во македонскиот народен говор. Скопје 1951.

*Угринова-Скаловска Р.* Бугаризмите во современиот македонски јазик. Македонски јазик XIX, 1968, 111—137.

*Фасмер М.* Грекославянские этюды. II Греческие заимствования в старославянском языке. Известия отделения азыка и словесности ИАН XII, 197—289.

*Meillet A.* Etudes sur l'étymologie et le vocabulaire du vieux slave I—II, Paris 1902—1904.

*Papahagi P.* Parallele Ausdrücke und Redensarten im Rumänischen, Albanesischen, Neugriechischen und Bulgarischen. Jahresbericht des Instituts für rumänische Sprache zu Leipzig XIV, 113—170.

*Pascu G.* Rumänische Elemente in den Balkansprachen. Genève 1924.

*Pavlović M.* Romanskog tipa nastavak *-ule* u debarskom dijalektu. Slavistična revija X, 1957, 94—101.

*Skok P.* Byzance comme centre d'irradiation pour les mots latins des langues balkaniques. Byzantion VI, 371—378.

*Zett R.* Anmerkungen zur Behandlung der griechischen Lehnwörter im Mazedonischen. Македонски јазик XIX, 1968, 165—170.

## СОДРЖИНА

## ГРАМАТИКА

ЛЕКСИКА

Блаже Конески
ИСТОРИЈА
НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

*

ИЗДАВАЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА
„КУЛТУРА“ – СКОПЈЕ

ООЗТ за издавање и продажба на книги

*

Главен уредник
Душан Црвенковски

*

Уредник
Бранко Пендовски

*

Нацрт на корица
Коста Бојаџиевски

*

Тех. уредник
Христо Христовски

*

Пом. тех. уредник
Елена Крстева

*

Корекција
Ружа Димишковска
Павлина Пиперовска

*

Печатено во Графичкиот завод
„Гоце Делчев“ – Скопје (2206/290)

*

Тираж: 2 000 примероци